# МИЛАДИНОВЦИ

# ЗБОРНИК

1861 — 1961



„КОЧО РАЦИН"
СКОПЈЕ — 1962

# БЪЛГАРСКИ НАРОДНИ ПѢСНИ

собрани

одъ

БРАТЬЯ МИЛАДИНОВЦИ

ДИМИТРІЯ И КОНСТАНТИНА

и издани одъ

*КОНСТАНТИНА*

---

ВЪ ЗАГРЕБЪ

ВЪ КНИГОПЕЧАТНИЦА-ТА НА А. ЯКИЧА.

1861.

*НА НЕГОВА ПРЕВОЗВИШЕНОСТ И ПРЕСВЕТЛОСТ*

*ГОСПОДИНА*

*ЈОСИПА ЈУРИЈА СТРОСМАЈЕРА*

*епископ босански или. ѓаковачки и сремски,, узпрестолник на негова светост, апост. управитељ на белградската и смедеревската епископија, римски граф, на н. цар. кр. величество дејствителни тајни советник, дворски духовник, вировитички велики жупан, изв'нредни државни советник, доктор на философијата и богословијата, изјаштните науки и пр. и пр.и пр.*

*Великодушниот покровитељ на народната книжнина*

*со најглобоко уважение*

*посвештават*

*ИЗДАВАТЕЉОТ*

В А Ш А  П Р Е В О З В И Ш Е Н О С Т  И  П Р Е С В Е Т Л О С Т !

Пред неколку години б'лгарскиве песни собрани, оште много време ке стојеха закопани в неизвесност, ако не беше високото Ваше участие. Ваша Пресветлост глобоко почувствува че народното образование је најголемото р'чателство за благоденствието од народот; и ништо пред него не штадеештем, штедро секога и секаде помогна
в полезни издавања и училишни потребности. При сите тие благородни стремленија Ваша Превозвишеност благоизволи да обрни внимание и на најјужните Славјани, Б'лгари и да покажит великодушното је участие в издавањето на това општеполезно сокровиште; и на конец, окрилатена од народното доброжелателство, захвати најплодородната идеа и основа Југославјанската академија, тој драгоценен венец на толку големи Ваши благодејанија.

При такви сијајни Ваши услуги на книжнината се осмелих да посветам на името од Ваша Пресветлост това собрание од народните песни, кое, мољам, благосклоно да приимит заедно со глобоката ми признателност, со која имам чест да останам

**на Ваша Превозвишеност и Пресветлост**

Најпокорни слуга

К.  М и л а д и н о в

# П Р Е Д Г О В О Р

Сиве почти песни се слушани од жени; седмата од них част се собрани од восточните, и другите од западните ст'рни, имено: од, Панаѓуриште, Софија, Струмнишко, Кукушко, Воденско, Костурско, Велешко, Дебарско, Прилепско, Охритско, Струшко и Битолско. Најповике песни се собрани од Струга, Прилеп, Кукуш и Панаѓуришта. Богатсвото од песните је неисцрпано. В Стр'уга с'де една девојка ни каза до сто и педесет прекрасни песни, од кои повике јуначки. Така и сите почти Прилепски една стара жена ги каза. Препишвеештем толку песни, мислит човек че се исцрпи сето ботатство; но кога поминвит во друга махала, тамо нахожат много други песни, како од нов извор. За това требит да чекаме оште многу други да се прикладат на овие песнти, ако љубопитен човек издирвит това. Најповике песни се слушани в Струга од Депа Каваjова, в Прилеп од Ѓурѓа Котеа; в Панаѓуриште од Хаџи Марија Х. Томова. - Од, сите најголема благодарност за това обштеполезно собрание заслужили со искреното им усердие г. В. Чолаков, кој снабди нас со сите почти песни от восточните стрни; и г. Р. Жинзифов, кои најповике ни помогна со песни и обичаи од западните стрни.

После песните се прикладени обичаи свадбени и годинешни, секакви верованија, игри, пословици, преданија, гатанки, и собствени народни имина. Огромността од книгава не позволи да се печатат Б. слова, и песните со ноти.

Правопис употребихме по возможноста најлесен и најсходен со произношението од словата; напр. вместо трите букви , ъ, ь ѫ каи имает еднакво произношение, употребихме една .ѫ; напр. сжнце, *сѫрце, рѫка,* вм. *съонхуе, с-ърчуе, ръка.* К'де по грам. правила се пишит , , но се піроизносит а, се употреби последново. Еднакво се грижехме да предадиме верно народното произношение, по кое се воднт тукаш ниот пра:вопис; напр. *млат-ъ, нотъ, ретъ, мегю, бракя*; и др. вм. *младъ, нодъ, редъ, медъ, братъя*. Еднакво човекотъ или *човѣк-ѫтъ,* вм. *човѣкъ-тъ и* др. Апострофот се употреби; к'де по наречијај се исфрљаат *букви;* напр. *не' ѣста, 'уба'а, ду'о'и, зме'о'и, отъ, напр'амъ, до'итъ, зе'итго на'ѣтъ,* и др. вм. *невѣста, хубава, духови, змехови, хотъ* (*ходъ*), *напрвамъ, дойдити, земитъ, найдатго и др.* Писахме ѭ, (неѭ) вин. пад. за одличие од мест. на првото лице; освем тие друго (со ударение) је сојуз. Ударението и апострофот се употребиха за одличие и на други

слова, кои имаѲет еднакво произношение; напр. се помог. глагол (сетъ, сѫ); 'се (все). - *Си́* помог. глагол *(сумъ, си); 'си (вси);* си (без удар. и апост.) местоимение. - Н*и* (намъ); *ни* отрицателно наречие. *Не́* (*нас ъ*); не (без удар.) отр. наречие *Й* (со уд.) дат. пад. вм. *нейдзѣ; 'и* (ьи, ги); *и* (без удар). соjуз - Е, *ѣ*, вм. ѩ (без удар.) дат. пад. *(и, нейзѣ). –ѣ*-от сторен од *я*, се употребвит к'де по други поднаречија имат *я*; оште на дат. пад. и сегдека се произносит како е; напр. *невѣста* (*невяста*), *голѣма (голяма), нейдзѣ, менѣ;* и др. се произносит *невеста, голема, нейдзе, мене;* освем *ѣ*(и, *нейдзѣ*) кое секога се произносит како *ѥ*. ѣ употребихме и во трeќото лице од множ. число, напр. *нишѣтгъ, пiѣтъ* и др. Оште *та (тебе);* та́ *и да́* (со уд.) сојуз пред,.; *да* (без уд.) сојуз; *нема (= да не); нема (-= не има); нѣма (няма)* и др. Со ударение оште је назначен, винит. падеж, кога не можит лесно да се узнаит кој је вин. падеж; напр. *Разделина́ майка плетитъ; тога* коня *дете́ ми го учитъ и др.*

В песните се употребват падежи дателни, винителни, и творителни едни п'ти во најстариот им вид; напр. *брату*, брата; *коию, коня*; *викомъ, гласомъ*; *зме'отому, ратаетого, чоѣвкатога*; *и́, Бояни* и др. Еднакво и в разговорниот јазик, особено в собствените имина, тие падежи од единст. число (в. местопим. и во множ.) се довардиха, напр. *Николу, брата, кумотому, човѣкотому, човѣкатого* (в Струга); *викомъ; мѣне, ѣ, нейдзѣ, неймъ, нихъ;* и др. - Други достазамечателни употребленија од падежите се стретват, имено местоименијата, кои по време, склопени на конец со коренот, сториха окончанието (кое со премененијата си чинит падежите), тие местоименија да се отдалечени од словата, на кои се односат како падежи; напр. *Стоян ѣ майка велеше,* вм. *майка-ѣ (майкѣ); майка Павелъ му предумвитъ; да го видиш твойга брата,* еднакво: *како майка ке ѣ кажамъ, (майкѣ); бѣла Яна ѣ притекна (Янѣ); и говорит 'уба'а .Янѣ ; (тога коня дете ми го учитъ; помоли ся свѣти Петру): и си* ѩ венча *Бояна* (Боянѫ, ) и др.

Член од м'шкиот род се употребвит , *ѫтъ*, *атъ, о, отъ*. Се употребват 1) . *ѫтъ* - покрај Дунавските места до Трновско; *2) атъ* - покрај Балканските северни стърни; 3) а - на обете стърни од Балканот, особено во Тракија; 4) о - од Серско, доходвеештем до Кукушко, по д'лжината од Родопи до Самоковско, (Софијско) и се извртвит до северните стърни од Македонија; *5) отъ* - на сите други западни ст'рни, како Охридско, Прилепско, Битолско, Множ. число од, м'шткиот и женскиот род те (во сите западни ст'рни), а *тѣ* (*тѥ*) или ти (во восточните).

Погоре казахме че сиве почти песни се слушани од жени. Това, мислиме, ке приносит в удивление секого, кој не знаит од близу нашиот народ; за това не ке беше несовместно, ако нешто се речит за народното хоро, това училиште, к'де се усовршенствувала народната ни поезија. В Струга на неголемите праздници в секоја махала се чинит хоро; а во големите, како Велигден, Ѓургевден и др. сите моми се берат на некоја градина надвор од варошот и чинет едно д'лго хоро, кое водит танчарката со некоја песна. Половина од хорото је

помогвит на пеењето, а другата половина преземвит секои стих дури да се свршит песната. Тога хороводката или танчарката уст'пвит местото си на другата мома, која је до неја, и која зафаштат да водит хорото; а таја се фаштат на крајот. Кога се свршит другата песна, пак втората хороводка се фаштат на крајот, а таја што је по неа се чинит хороводка; и така со ред сите моми се чинат хороводки неколку п'ти, ако хорото се прод'лжи многo време. Но обикновено танецот повике водат таја мома, која имат хубав глас и знаит многу песни. Танците оште се чинат под звукот од гајдата, или други свирби, на кои малу по малу фати да отст'пвит место пеењето. Такви народни хора се чинеле и в другите градишта како в Охрид и Битољa и др., к'де влезе порано употреблението од свирбата. В Струга пред неколку години во големите празници хорото се чинеше околу црквата, к'де се виеха три хора; едно од девојки, друго од невести, трето од јунаци. Во Кукуш на Велигден еднакво се берат на едно место, к'де момите играет на две или три хора, кои на играњето се здружват на едно многo љубопитно. Сите моми двесте, триста или повиќе ситно подтрчват едновремено и беспогрешно, (кога се слушат шум д'лг и едномерен); а после три чекори медлено едновремено се враштает, и по с'та д'лжина се слушат едномерен тропот од чевлите им.

Еднакви хора се чинат и во восточните стърни, но повеликолепни в големите села. В Панаѓуриште (по сведението на г. В. Чолакова) в секој празник в четирите махали се чинит по едно хоро, кое обикновено се вршат со песна или гајда. Час пред захождањето од с'нцето момите се распуштат, и пак секоја по махалата со котли или стовна се собират на определена и за хоро способна чешма, к'де вторично зафаштает хорото, кое се прод'лжават половина час. На едно обшто хоро се собирает момите кога водат некоја мома за венчање. Тамо пречекват другарката им, како да искат последни п'т да ја видат между них, и после да ја попратат в невестинскиот кр'г. Дури се свршит венчањето и излезат од црков, момите надвор продолжавает хорото, после разходит секоја дома. Тие моми, кои обикновено водат хорото, и знајат многу песни се една или две в едно село или градиште. Од такви хороводки се собрани најповикето од тие песни. Петнаесетина се слушани од слепци (вид. 29, 30, 38, 47, 50, 55, 101, 143, 173 и неколку други).

Песниве се разделени на самовилски, црковни, јуначки, овчарски, жаљовни, смешни, љубовни, свадбени, лазарски и жетварски. На јуначките подходат самовилските, црковните и овчарските; на љубовните сите други. (До самовилските се кладени песни под име „други стари“, во кои повике се представјат да говорат дрвата, птиците и други животни). Това разделение во строга смисл не је довардено. Од неколку песни сме избрали похарната. Еднакви песни се кладени едни п'ти две или три, кога обете или трите по поднаречието или содржанието им се љубопитни. Меѓу песните во некои живо се отражават глобока старина со верованија, кои се односит дури на предхристијанските времина; во други тие се смешани со понови идеи; и така една част од песната принадлежит на стари, друга на

нови времина; а во други се огледвит старината под ново облекло. Во обште сиве песни, освен неколку малобројни, имает печат од народното просто, јасно и силно творчество, кое така живо трогат срцата ни. Народот наш в најголемата простота развил в себе си божевата умствена дарба; тој чрез земледелието приближен до природата, живјат в секогашни сношенија со неа, така да речиме, се разговорвит со неа, се одушевљават от неа и црпит тие богати изреквења, кои така силно поражавает нас со необикновената им хубавина и виразителност. И чужите песни, по народниот дух изречени, имает своите красоти; а кога поминват у нас, без да се слејат со народниот дух, како това се чинит во нови по подражание преземани песни, тога произлетвит нелепост, која доходвит до отвраштение.

Народните песни се показаљка на степенот од умственото развитие од народот и огледало на неговиот живот. Народот в песни изливат чувствата си, в них увековечвит животот му и давнешните му подвиги, в них находвит душевна храна и развлечение; затова в жаљба и в радост, на свадба и хоро, на жетва и грозјебрање, на везање и предење, по поле и по гори, штедро изливат песните како од богат извор; затова можит да се речит, че народот је секогашен и велик певец. У народите, со кој трј живеал во соседство или смешан, се сретват еднакви песни; напр. у Власите (Цинцарите, пес. 73), у Грците (песн. 200); [еднакво Краковска песна (вид. 262)]. Но најповике песни сходни имат с хорвато-србските, особено тие, кои се вртат околу времето од Марка Крале и современите му герои. По разнообразните обстојателства, кои се искажват, се употребват и разни стихови к'си и д'лги; така се стретват редови со четири, пет, шест, седум, осум, девет, десет, единаесет, дванаесет, тринаесет, четиринаесет и петнаесет слогови. Од сите најповике се употребва десетосложните и осмосложните; и обете, кога ударението имает на вториот слог, призимает необикновена живост и сила. Десетосложните принадлежат на јуначката (епическата) епоха. Осмосложните је преход од неа на понови времина, во кои се пројавили силни секакви движенија; затова и осмосложниот, особено кога ударението је на вториот слог, је лек и бистр како секавица и силен како рофја (гром). Обете се употребват за јуначките песни; а осмосложниот по лехкоста му преходит в љубовните, в кои најповике се употребвит; еднакво и десетосложниот по медлената му равноумереност преходит во други. Четирисложниот и шестосложниот се употребват со еднакво течење на бистри и лесни изреквења. Дванаестосложниот повике се употребвит со еднакво соразмерна бистрота на жаљовни искажувања (вид. 229, 169, 232 и др.); еднакво и четиринаестосложниот, но со заметна медленост (вид. 218, 224).

# САМОВИЛСКИ.

## 1.

### *Јованъ Поповъ и Самовила.*

Отъ Струга.

Кинисалъ ми Јо'вѣнъ Поповъ,
Да ми о'итъ на Велигденъ
На Велигденъ на оранѥ.
И ми пойде до пол-пѫти,
И излезе Самовила
Самовила Самогорска,
Пѫтища-та му предстрети:
„Врат' сѣ, врати Јо'вѣнъ Поповъ,
Не одай ми на Велигденъ
На Велигденъ на оранѥ!"
Јо'вѣнъ лепо говореше:
„Бегай, бегай Самовило!
Дан' ти слезамъ отъ моя-ва
Отъ моя-ва бѫрза коня,
Дан' те фатимъ за твоя-та
За твоя-та руса коса,
Дан' те вѫрзамъ бѫрзу коню
Бѫрзу коню за опашка,
Дан' те влечамъ, како брана.
Сѣ разлюти Самовила,
Тѣ отпущи руса коса,
Му сопнила бѫрза коня,
Да му піетъ цѫрни очи.

Сѣ налюти Јо'вѣнъ Поповъ,
Тѣ ѣ фати Самовила,
Тѣ ѣ фати за пейдзина
За пейдзини руса коса,
Тѣ ѣ вѫрза бѫрзу коню
Бѫрзу коню за опашка,
Ѣ повлече, како брана.
Си ѭ носи дури дома;
Отъ далеку Майкѣ викатъ:
„Й излези мила Майко!
от' ти носамъ не'естица
Не'естица Самовилска,
Тебѣ, майко, отменица,
Татко-ѣ бѣла променица,
Брату перче нечешлано,
Сестрѣ леса уплетена."
Ѣ заключи десно крило
Десно крило въ шаренъ ковчегъ.
И седела три години,
Постигнала машко дете,
И канила чесна кума;
Ѣ крстила машко дете.
И ми дошла кумашина

1

## С А М О В И Л С К И

### 1.
### Ј О В А Н   П О П О В   И   С А М О В И Л А

О т   С т р у г а

Кинисал ми Јоан Попов,
Да ми оит на Велигден
На Велигден на орање,
И ми појде до пол п'ти,
И излезе Самовила
Самовила Самогорска,
П'тиштата му предстрети:
„Врат' се, врати, Јоан Попов,
Не одај ми на Велигден
На Велигден на орање!”
Јоан лепо говореше:
„Бегај, бегај Самовило!
Дан ти слезам од мојава,
От мојава брза коња,
Дан' те фатам за твојата
За твојата руса коса,
Дан' те врзам брзу коњу
Брзу коњу за опашка,
Дан' те влечам како брана.
Се разљути Самовила,
Та отпушти руса коса,
Му сопнала брза коња,
Да му пиет црни очи.
Се наљути Јоан Попов,
Та је фати Самовила,
Та је фати за нејѕина
За нејѕина руса коса,
Та је врза брзу коњу
Брзу коњу за опашка,
Је повлече, како брана,
Си ја носи дури дома;
От далеку Мајке викат:
„Ја излези мила Мајко!
От' ти носам неестица
Неестица Самовилска,
Тебе, мајко, отменица,
Таткое бела променица,
Брату перче исчешлано,
Сестре леса уплетена.”
Је заклучи десно крило
Десно крило в шарен ковчег.
И седела три години,
Постигнала м'шко дете,
И канила чесна кума;
Је крстиле м'шко дете.
И ми дошла кумашина
Кумашина говореше:
„А неесто Самовило!
Малу оро да поиграш,
Малу оро Самовилско!”
Самовила говореше:
„Ајви вие чесни куми!
Нек' ми пуштит Јоан Попов
Нек' ми пуштит десно крило,
Така оро да поигра. -
„А неесто Самовило!
Вера немаш, ќе побегниш.”
Самовила говореше:
„А егиди Јоан Попов!
Ако те страф дан' побегна,

Затворите мали врати
Мали врати и големи,
Така оро да поигра.”
Затвориле мали врати
Мали врати и големи,
Је откључи десно крило.
Колку оро заиграла,
Излетала низ баџата,
Свекрва је привикала:
„А неесто Самовило!
Дете плачит за лељање
За лељање, за цицање.”
Самовило говореше:
„Кога ке ми дете плачит
Дете плачит за цицање,
Да го клаиш под стреите,
Ке заросам ситна роса,
Ке надојам м'шко дете.
Кога ке ми дете плачит
Дете плачит за лељање,
Да го клаиш на креветот,
Ке повеам тиок ветар,
Ке залељам м'шко дете.”
Се измами свекрва је;
Кога дете заплачило
Заплачило за лељање,
Си го кладе на креветот
Не повеа тиок ветер
Тук се спушти Самовила,
Си го зеде м'шко дете.
И се пофали Јоану:
„А егиди Јоан Попов!
Што ти се тебе чинеше
От, ке држиш Самовила
Самовила за љубење!”

2.

ВЕЛИГДЕНСКА

О т  П р и л е п

Оро ми играле триста Самовили,
На врф на планина, на рамна рудина;
Оро ми играле, Мефтера немале.
Мефтера дочуле дури град Битољa;
„Кога да пуштиме, Мефтера да земит?
Аи да пуштиме, Ѓурѓа Самовила,
Ѓурѓа Самовила на крајна девојка;
Таја брго одит и брго доодит.”
И ми ја пуштиле Ѓурѓа Самовила
Ѓурѓа Самовила на крајна девојка.
Дваш ми је трепнала, треки п'т летнала;
Та ми је отишла дури град Битоља.
Там си го најде Дима ке је ручат;
По тил го удрила, з'би испаднале;
В глава го удрила очи искокнале;
И ми го донесла на врф на планина,
На врф на планина на рамна рудина.
Тогај говореше стара Самовила:
„Свири, Димо, свири, ако нам надсвириш,
Ке ти ја даиме Ѓурѓа Самовила
Ѓурѓа Самовила на крајна девојка.”
Свирил Димо свирил, три дни и три ноке,

Три дни и три ноке, и ми и надсвирил.
И му ја дадоа Ѓурѓа Самовила.
И си ја однесе Димо в град Битоља,
И си ја однесе во својата куќа;
И тој си затвори баџи и м'згалки;
И тој си ја држа токму три години.
Таја му стигнала едно м'шко дете.
И ми канил кумот, да го крстит дете.
И тогај му рече Ѓурѓа Самовила:
„Отвори си Димо баџи и м'згалки,
Сега Димо нигде веќе не побегвам,
Зашто ја си имам тоа м'шко дете.
И се измами Димо и си отвори.
Дваш ми је трепнала, треки п'т летнала,
И си остаила тоа м'шко дете,
И си је отишла од ке је та дошла.

3.

САМОВИЛСКО SИДАЊЕ

Град градила Самовила
Ни на небо, ни на земи,
Туку така под облака;
Што диреѕи ми редеше
Се јунаци отбирани;
Што пармаци ми редеше
Се девојки отбирани;
Што пенџери ми редеше
Се дечиња отбирани.
Едно не је дофтасало
Тоа што је спроти с'нце.
Марко имат м`шко дете
М'шко дете прегалено;
И го зеде м'шко дете,
Да го клаит на прозирци.
Марко је се милно молит.
„Самовило мила сестро!
Тебе ти се милно мољам,
Да ми гледаш м'шко дете;
Тоа ми је прегалено,
Брго вода да му даваш!"

4.

О т  С т р у г а

С ' нцено ми је на заод,
Самовила је зад гора,
Мирче војвода пред неа,
Брза је коња водеше,
Црвен је бајрак носеше,
Мирче војвода говорит :
„Самовила ле, Мајко ле!
Доста ти коња поводиф,
Доста ти бајрак поносиф."
И Самовила вореше :
„Поводи Мирче поводи,
Ицрвен бајрак поноси
До зеленине ливаѓе,
До студенине кладенци.

Тамо се женит Јанкула;
Девет си сестра канило,
Десета сестра не кани
Десета сестра Коприна.”
Коприна во двор седеше,
Грумка си керка чешлаше,
Како је лепо чешлаше,
Така је лепо плетеше,
Така је ука учеше:
„Грумко ле керко, Грумко ле!
Кога ке одиш у вујка
У вујка, керко, на свадба,
Дан'  фатиш оро наколу,
Дан' пуштиш саја до земи,
Дан' крениш превез от очи;
Дан' те доглеат вујко ти
Вујко ти, керко, Јанкула;
От' је вујко ти неверен
Неверен, керко, без вера,
Дан' ми ти кренит страмота.”
Грумка отиде на свадба.
Грумка си мајка не почу;
Си фати оро наколу,
Си пушти саја до земи,
Си крена превез от очи.
Ми је доглеа вујко је,
Вујко е лепо говорит:
„Сватои, бели сватои!
Не преполнвите пушките,
Не презобвите коњите,
Неестата ни је во дворје.”
Грумка го вујка дочула,
И љуто ми прок'лнала:
„Оф леле боже милечек!
Зароси роса крваа,
И погорешти камења,
Пот'лчете го вујка ми
Вујка ми, боже, Јанкула!”
Како ми Грумка прок'лна,
Пуста се клетва фатила.
Зароси роса крваа,
И погорешти камења,
И пот'лкое вујко је.

## 5.
## РУСА СТАНА И САМОВИЛА

О т   С т р у г а

Ми станала руса Стана
На утрина на Велигден,
Се промена, се наружи,
Да ми оит рано в црков.
Стана мајка покарала:
„Ајти Стано, мила керко!
Не одај ми рано в црква;
В црков имат многу ѓаци,
В тебе ке се упулеет,
Цркви ке се убореет.”
Се наљути руса Стана,
Та си зеде бела парта,
Си отиде во градина,
Та си седна под трандафил.
Колку парта ми одвила,
И је дојде Самовила
Самовила самогорска,
Самогорска прекуморска,
Је се фрли на рамена:
„Стани, Стано, да ме дарвиш
От твоето бело лице!”
Руса Стана говореше:
„Ајти тебе Самовило,
Ајде мајка да те дарвит
От моето било платно!”
„А егиди русо Стано!
Да беф брала бело платно,
Би ја гора заградила
За јунаци, за девојки;
Туку стани да ме дарвиш
За твоите црни очи!”
„Ајде, ајде Самовило!

Ајде мајка да те дарвит
От моето бело руво!”
„А егиди руса Стано!
Да беф брала бело руво,
Ке бев д'бје изоблекла;
Туку стани да ме дарвиш
За твоето бело грло!”
Стана лепо говореше:
„Ајде мајка да те дарвит
За моиот коан гердан!”
„А егиди руса Стано!
Да беф брала коан гердан,
С'та гора ке ја обкоав
Се со злато, и со стребро
За убаи девојки,
За свршени јунаци.”
Се разљути Самовила,
Је отврти црни очи
Црни очи от глобои,
Бели р'це от рамена,
Брзи нозе од колена. –
„Ето тебе руса Стано!
Как се везит на Велигден
На Велигден на добар ден!

6.

НЕДА И САМОВИЛА

О т   С т р у г а

Кинисала бела Неда
Да ми одит на планина
На планина со промена,
Да променит девет браќа,
И десето братучеда.
Неде ј е се вода спило;
И ' и ворит девет браќа
И десето братучедо:
„Мене ми се вода спило,
К'де имат студна вода?”
И је ворет девет браќа
И десето братучедо:
„Слези, Недо, под планина,
Тамо имат два кладенца,
Еден студен, други топол;
Студениот за пиење,
А топлиот за перење.
Тамо имат ж'лто цвеке,
Ж'лто цвеке Самовилско,
Самовилско самогорско.
Малу Неда не дочула
И ми слегла под планина
Се напила студна вода,
Изгазила ж'лто цвеќе,
Ж'лто цвеќе Самовилско,
Самовилско самогорско.
Је дојдое Самовили
Самовили самогорски:
„Дај ми, Недо, црни очи!”
„Ајви вие Самовили,
Самовили самогорски!
Да изиграм ден Лазара,
Ден Лазара, ден Велигден,
Ден Велигден, ден Ѓургев-ден;
Ден Ѓурѓев-ден, ден Петров-
ден,
Ден Петров-ден, ден Спасов-
ден.”
Ја остаи да изиграт
Да изиграт, да испеит.

## 7.

## АНГЕЛИНА И МОРСКА САМОВИЛА

От Прилеп

„Ангелино Самовилска золво!
Не оди во гора, не бери ми билки,
Не бери ми билки, не суши ми гора,
Не суши ми гора, брата да лекуеш;
Брат се не лекует.
Брата ти љубит морска Самовила;
Ако не веруаш, изкачи се горе,
На врх на планина, на рамна рудина,
Та погледај долу по поле широко;
Во поле ке видиш дрво китатово,
Под дрвото седит морска Самовила,
На скутот је лежит твои мили братот;
На скутот је лежит, перчето му поштит.
Кога ке ја видиш, да не се уплашиш;
Да не се уплашиш, и да не плачиш;
Туку да запеиш и да се насмеиш,
И да е речиш - „снахо Самовило!
Отпушти ми го мои мили брата.”
Ангелина с' изкачи на врх на планина,
На врх на планина, на рамна рудина,
И ми погледа по поле широко,
И си догледа дрво кистатово,
Под дрвото седит морска Самовила.
Не ми запеала, ни се насмеала,
Тук' ми заплакала, и ми је викнала:
„Јудо Самовило! отпушти ми брата,
Ти што го љубиш до девет години!”
Самовило тога љуто с' нaљутила,
Та ми го извисила до вишнего бога,
Та ми го напраи залак по залака,
Најголем залак колку мрава носит.

## 8.

От Кукуш

Прошета се Дона,
Резшета се она
По поле широко,
По друми широки,
Кај дрво јаворо;
Под дрвото седе
Седе лудо младо.
От далеко вика

Вика се провика:
„Врни ми се Доно,
Врни ми се мила!
Немој ми си иди
Овде под дрвото;
Оти ке загиниш
Млада и зелена.
Тува ми си има
Седум самовили,
Јѕуљка си врзуват,
Тебе ми те чекат.”
Как си дочу Дона,
Как си дочу она,
Назад се поврна
Дома си отиде;
От далеко вика
На нејната мајка:
„Еј излез' излези,
Моја стара мале!
И ти да ме видиш,
И ја да те видам;
И ти да ме простиш,
И јас да те простам;
Оти ке загинам
Млада и зелена.”
Па излезе мајка је
Веле и говоре:
„Не бој ми се штерко!
Ти не си умираш;
Тејко ти за тебе
Курбан ке заколе.”
Тогај веле Дона
Нејна мила штерка:
„Јуди курбан нејкат,
Туку човет сакат.
Постели нареди
Нашата одаја,
Јас да си легнам.”
И нејната мајка
Посла одаата.
Тогај та си легна
Дона мила Дона,
На мајка и веле,
Веле и говоре:
„Појди да ми викаш
Мојте верни дружки,
Они да ми видат
И јас да и видам;
Они да ми простат,
И јас да ги простам,
И да им нар'чам,
Јазе ка ке умрам,
Гробот да ми прават
Сос девет вратици,
Ветар ка ке духне,
Мухла да разнесе.”

9.

## ВЕЛИГДЕНСКА

От Прилеп

Шетал Марко низ гора зелена,
Што ми шетал три дни и три ноќа,
Не можит вода да ми најдит,
Ни за пиет, ни да се измиет,
Ни за себе, ни за брза коња.
Па говори Марко Кралевике:
„Варај горо, горо Димна - горо!
Камо ти вода да се напиам,
Немаш да пиам, ни да се измиам
Да би ми те ветар исушило!
Да би ми те сонце изгорило!”

Димна гора Маркое говореше:
„Ајти Марко, ајти добар јунак!
Немој к'лни гора Димна – гора
Туку к'лни стара Самовила,
Што собрала седумдесет клаенци;
Да иснесла на врф на планина,
Да продаат еден бардак вода
Еден бардак за црните очи."
Марко ли си с коња говореше:
„Ајти коњу, мое мило добро!
Али можиш ти да ме изнесиш,
Да отепам стара Самовила,
Да растурам седумдесет клаенци?"
Коња Марку ли му говореше:
„Подстегни ме с дванаесет колани,
Двата ние да се обидеме."
И му стегна дванаесет колани,
И г' изнесе ва врф на планина;
Да отепа стара Самовила,
И растури седумдесет клаенци.

10.

О т П а п а ѓ у р и ш т е

Заградила Самовила
Заградила вито кале
Ни на небе, ни на земја,
Загради го в темен облак.
Што бе побив побивала
Се јунаци погодени,
Што бе преплет преплитала,
Се девојки белолики;
Што бе прјало прелагала
Се невести черноочи;
Што бе покрив покривала
Се дечица пеленчета;
На портите дирецитe
Се кметове белобраде;
Што бе подбив подбивала
Се кметици белополи.
Не стигнаха Самодиви
Седумдесе дребни деца,
Да покрие вито кале.
Хабар прати Самодива
Хабар прати во Прасково,
На Прасковски чорбации:
„Да ми дадат Прасковчене.
Крај Дунава г'сти села,
Да обера дребни деца,
Да покрија вито кале."
Собрале сја Прасковчене,
Собрале сја, сдумале сја;
Не давале Самодиви,
Крај Дунава г'сти села,
Да обере дребни деца;
Давале и планињето,
Да излезе со вихрушка,
Да обере вити ехли
Вити ехли и борове,
Да покрие вито кале.
Јадоса сја Самодива,
Па излезе на планина;
Три дни ваља, три дни духа;
Искубала вити ехли
Вити ехли и борове,
Та покрила вито кале.

## Д Р У Г И   С Т А Р И

### 11.

О т   П р и л е п

Кр'з планина пилци пропеале
Кр'з ливаѓе цвеќа расцутиле
Во ливада зелено езеро,
Во езеро асџер ненаситни,
Секој ден п' еден човек јадит.
Се изредиле сите девојки,
Редот дојде на царева керка.
Цар керка си ми си промени,
Ја промени свила и кадифе,
Ја однесе дури крај езеро,
Крај езеро н' асџер ненаситни;
И тој оба ми и пог'лтнал.

### 12.

### ПРОДАН И ДВА БРАЌА

О т   К у к у ш

Останало Продане сираченце,
С'де с' мајка, а без башта.
Твојата мајка чуждо ткае
Чуждо ткае, чуждо преде,
Туку тебе да изгледа.
Изгледа те, порасна те,
Учини те голем јунак,
Голем јунак за женење;
Та ми се прочу, Продане,
По с'та земја околиа;
Та се чини јуречно,
На борење борбаџиа,
На каменот намдарџија,
На скокање надскокува.
Дочуха те до два змеха,
До два змеха до два браќа,
До два брата от небото,
Се свалиха сред селото,
Сред селото на соборот,
На соборот на бејликот,
Да питаа стара баба:
„Дека седе сирак Продан;

Ојди, бабо, му нар'чај,
Нека дојде на саборот,
Да с' бореме два јунака.”
Со Пордана се бориа
Токму три дни и три ноќи,
От јаснина темна м'гла,
Темна м'гла попаднала,
Ситна роса заросила;
И си б'лсна, и си тресна.
Си дигнаха сирак Продан
Сирак Продан на небото.

13.

СТОЈНА

О т  С т р у г а

Стојна ми змеа љубила
Јbубила што го љубила
За дванаесет години;
Никој ја Стојна не узна,
Дури се сама казала;
„Мајко ле мила мајко ле!
Излези надвор, да видиш,
Да видиш чудо големо*)
Стојна ми змеа љубила
За дванаесет тодини,
Никој ме, мајко, не узна.”
Дури излезе мајка је,
Тука си Стојна не најде;
Шарен је гајтан догледа
Меѓу две темни облака.

14.

ТРАНДАФИЉА И ЗМЕХ

„Море моме Трандафиле!
Што се вршиш не се м'жиш,
Три години шес прстени?” –
„А друженки неверници!
Што ме мене не вервите?
Змех ме љубит три години,
Ја не можам да г' одељам.”
„Море моме Трандафило,
Ја појди си во градина,
Да набериш грмотрње;
Та појди си нови пазар,
Та купи си ново грне,
Да и вариш спроти среда,
Да и пиеш спроти петок;
Така да се змех оделит.

*) На сине куки ведрина
А на нашава облачно...
Малу што ми ја догледа
Меѓу две темни облаци
Шарен је гајтан ѕунеше.
Пак Стојна ми се поврати:
„Мајко ле, мила мајко ле!
Ти сега да ме не чекаш,
Туку да чекаш в година,
Со русо момче пред мене
Со м'шко дете на р'це.”
Кога ми дојде вгодина
Со русо момче пред неа,
Со м'шко дете на р'це;
Перчето му се вееше;
На широките рамена. -

15.

## ЈАНА И ДЕТЕЛИН ВОЈВОДА

Поболила се Јанина мајка,
Што ми лежала девет години,
Ми искинала девет постели,
И ми лежала ми заплакала:
„Оф леле боже, о мили боже!
Как не си имав ушт' една керка,
Ушт' една керка, како Јаника,
Та да ми станит рано на утро,
Да се умиет, да се прекрстит,
Та да ми појдит на студна вода.
На студна вода на нова чешма,
Да ми донесит студена вода,
Студена вода на полу цвеќе,
А ја си пиа студена вода,
Студена вода на полу раски.°
И ми ја дочу убаа Јана,
И си станала рано на утро,
И ми се изми и се прекрсти,
И се промена, и се наружи;
Не се промена, како девојка,
Тук се промена, како невеста;
И та си зеде две ведра в р'це,
Та си отиде на студна вода,
На студна вода на нова чешма.
Тамо седит Детелин војвода.
Тога ми рече убаа Јана:
„Нацрпете ми студена вода!”
Тога му велет момци змеои
Момци змеои, којни дуои:
„Детелин војвода наш господине!
Та шта ни дошло убоо ѕвере,
Тоа ни сакат студена вода.”
Тога му велет момци змеои
ÂНе је девојка тук' је невеста.”
Ја наполниле студена вода,
Студена вода на полу цвеке,
Је наполние, ја испратие.
Колку замина убаа Јана,
И се обзрна и прогоори:
„Егиди море, Детелин војвода!
Ни сум девојка, ни сум нееста,
Туку ја сум си убаа Јана,
Ти што ме питаш девет години.”
Колку је дочу Детелин војвода,
Што си јавнало брзего коња;
Со коња трчат, не си ја фтасвит,
С јаболко фрљат, не ја досегвит.
Колку си влезе в мајкини порти,
И је викнала на мила мајка:
„Стани ми, стани, а мила мајка!
Јас ти донесов студена вода,
Студена вода на полу цвеке,
Да си оладиш белото грло,
Да ти оздраит белото срце.”
Колку се напи Јанина мајка,
Колку се напи студена вода,
А ми се напи, а душа даде,
И ми је дојде сам војводата,
Милата мајка си ја закопа,
Убаа Јана си ја заљуби.

15.

## ЈАНА И ПЕТРЕ

В е л и г д е н с к а   о т   П р и л е п

Попитал Петре убаа Јана,
Време ја питал девет години,
Не му ја дале ни десетата;

Та ми говорит Петре војвода:
„Ој нека, нека, убаа Јано,
Разболи ке се твојата мајка,
Да ке посакат от љубе вода,
От љубе вода от клаенецот,
От клаенецот, от џувер гранка,
От џувер гранка чудна подната.
Се поболила Јанина мајка.
Дворје си метит убаа Јана;
И си говорит Јанина мајка:
„Еј боже, боже, еј мили боже!
Како си немам ушт' една керка,
Ушт' една керка, како Јанина,
Да ми залеит од љубе вода,
Белки ке умрам, белки ке станам!"
И ми ја дочу убаа Јана,
И си отвори от снаха ковчег,
И си отвори од снаха ковчег,
И се промени от снаха руво,
И се промени од снаха руво,
И си та кладе венец на глава,
И си та зеде ведрица в р'це,
Та си отиде љубе на вода.
Тамо го најде Петре војвода,
К'де се распнел до два шатора,
Едниот црвен, другиот зелен;
Под црвениот сам Петре седит,
Под зелениот Петреа војска.
Та ми говори убаа Јана:
„Суст'пи војска Петре војвода,
Суст'пи војска да си поминам!"
Сустапи војска Петре војвода,
Си поминала убаа Јана,
И си залеа от љубе вода.
Кога се врати с вода во р'це,
Нејзе је рече Петре војвода:
„Тако ти бога младо невесто!
Чиа си снаха, кому си љуба?"
На тој час нему се отгоори:
„Тако ми бога, Петре војвода!
Нико сум снаха, никому љуба."
Малку измина, шега се подби:
„Ејгиди, гиди, Петре војвода!
Кога не позна убаа Јана,
Баре не позна девет прстени,
Што си и леал, што си и праќал?
Рече, и спрсна Јана да бегат;

И ми ја дочу Петре војвода.
Петре на коња, Јана на полп'т;
Петре на полп'т, Јана на порта.
Со стрела стрелит, не ја устрелвит,
Со коња трчат, не ја фтасуват.
Петре на порта, Јана во дворје,
И си је даде мајке си вода;
Тогај се напи, и си оздрави.

16.

## ЈАНА И С'НЦЕТО

О т   С т р у г а

Постигнала се убаа Јана,
Стигнала ми се на ден Велигден,
Крстила ми се на ден Ѓургевден,
Зазборвала ми на ден Спасовден,
Ми заодила на ден Петровден.
Ми ја дочула Јанина кума;
Тога је рече Јанина кума:
„Дегиди мори убаа Јано!
Јас ти се мољам, и ти нар'чвам,
Да не излегвиш дење без убрус,
Дење без убрус, ноке без свешта,
Дан' те догледат с'нцеа мајка,
Дан' те посвршит за јасно с'нце."
Убаа Јана кума не почу;
Тук ми излезе дење без убрус,
Дење без убрус, ноке без свешта.
Ми ја видела с'нцеа мајка,
Ми ја посврши за јасно с'нце,
Ми ја посврши, и ми ја зеде.
Убаа Јана не ми зборвеше,
Не ми зборвала за три години.
Тога му велит с'нцеа мајка:
„Дегиди с'нце, а јасно с'нце!
Убаа Јана ни онемела;
Да остаиме убаа Јана.
Да је зеиме Ѕвездоденица,

Ѕвездоденица, бргозборница.”
Јасното с'нце мајка почуло.
Ми ја посврши Ѕвездоденица,
Си ја посврши, и си ја зеде,
Убаа Јана не ми бегаше.*)
Ми ја кладое Ѕвездоденица
Ми ја кладое леп да си месит,
Убаа Јана свешта је светит.
Је догорила бела борина,
Је изгореа тонките прсти,
Је с' истопие златни прстени.
Тога је рече Ѕвездоденица,
„Дегиди мори слепа слепачка,
Ако си нема, ти не си слепа,
Изгореа ти тонките прсти.”
Се отгоори убаа Јана:
„Дегиди мори Ѕвездоденице!
Јас ни сум нема, јас ни сум слепа;
Туку не зборвам, атар си држам;
Прва година чес сум чинила,
Чес сум чинила на мојот татко;
Втора година на мила мајка;
Треќа година на јасно с'нце.
Бог ми ја убил моја свекрва,
Зашт' не почека чес да досторам,
Тук те донесе тебе овдека.”
Ми ја дочула с'нцеа мајка,
К'де ми зборвит убаа Јана.
Ми се наљути с'нцеа мајка,
Ми ја истера Ѕвездоденица,
Ѕвездоденица,бргозборница.

---

По друга  Нема немачка, слепа слепачка ;
Нема немачка гуски ми пасит
Гуски ми пасит, патки ми ранит ...
Ѕвездоденице, бргозборнице,
Бргозборнице, остроножице!
Кога ми дојде, кога пресече?
Јас не сум нема, нито сум слепа...
Тога си зборвит на својот стопан:
„Та не беф нема, та не беф слепа!”

17.

## ТОДОРА КЕРКА

О т   С т р у г а

Постигнала млада Момирица,
Постигнала до девет момички,
На десето тешка останала.
Тога зборвит Момир-бег војвода:
„А невесто млада Момирице!
Ако стигнеш десето момичка,
Ке ти истам нose от колена,
Ке ти истам р'це от рамена,
Ке т' отвртам очи от глобои,
Ке т' остаам млада темничарка,
Ке т' остаам млада улогарка!”
Кога дојде време да постигнит,
Си ја зеде најмала Тодора,
Си отиде во гора зелена,
Ми седнале под зелени јаор;
Си постигна млада Момирица;
Не ми беше десето момиче,
Туку беше едно м'шко дете.
Си го зави во кумаш пелена,
Си го пови со срмени повој.
Дете плачит дур лисќа се ронет.
Се распули млада Момирица,
Догледала оган на планина,
Си ја пушти Тодора малечка,
Је донесе оган от планина.
Развалиле силнине огнеи,
Изгреале дете малечкоо.
Ми заспала млада Момирица.
Си дојдое до три нар'чници;
А Тодора очи не затворат,
Глеат, слушат да три нар'чници:-
„Прва велит, ај да го земиме;
Втора велит да го не земаме,
Дури да се дете сторит,
Дете сторит до седум години;
Треќа велит нека растит дете.
Да се сторит јунак за женење,
Ке му сврshет убаа нееста,
Ке му свршат и ке ја земеет;
Ко ке одет в црков на венчање,
Тога јунак да си го земиме.”
Нар'чае и си побегнае.
Расло дете и ми је порастло,
Растло дете дур се стори јунак,
Се сторило јунак за женење;
Ми посврши убаа нееста;
Дошла коа за да је земеет.
Тога зборит Тодора малечка:
„Ајти тебе, моја мила мајко!
Не праи го брата зеташтина,
Дур ' да земиме убаа нееста;
Зашто кога дете си постигна,
Нар'чае до три нар'чници:
„Прва рече ај да го земиме;
Втора рече да го остајме,
Да се сторит до седум години;
Треќа велит нека растит јунак,
Да се сторит јунак за женење;
Ко ке свршет убаа нееста,
Ко ке свршет, и ке ја земеет,
Ко ке одет в црков на венчање,
Тога јунак да си го земиме.”
Си отиде најмала Тодора,
Си откључи шарена ковчега,
Си изваи рубо зеташтинско,
Се промена најмала Тодора,
Се напраи млада зеташтина,
И си зеде китени сватои,
Си отиде по убаа нееста.
Отидое и си ја зедое,
Си ојдое црков на венчање.
Задале се силнине ветрои
Задале се м'гли и праои,
По ним идет силни виулици,
Го кренале млада зеташтина,
Је кренале најмала Тодора,
Је кренае дури под облаци;
Не се буде веке што се стори.
За брата си сестра се загуби,
Куртулиса својот мили братец,
Што ми беше еден син у мајка.
Ак' загина најмала Тодора,
Не загина млада зеташтина,
Се кердоса нејзин мили братец,
Се кердоса с убаа нееста.
Кој ке чует се памет да имат.

19.

## ЈАНА КУКАВИЦА

О т  К у к у ш

Што белеи, што лелеи
На врх бела Белашица?
Дали ми се соспи снеги,
Ели сет бели лебеде? -
Не сет бела соспи снеги,
Не сет бели лебеде;
Тук' је бил еден бел чадир,
Под чадиро млади Стојан,
Млади Стојан болен лежи,
На сестра му говореше:
„Мори сестра, бела Јано!
Појди, Јано, ми донеси
От бел Дунав студна вода!"
Јана брату говореше:
„Варај брате, млади Стојан!
Јазе п'та не си знајам,
Да си појдам на бел Дунав,
И да појдам, и да дојдам."
Стојан веле и говоре:
„Мори сестра, жална Јано!
Пресечи си мало прсте,
Да протечат црни крви,
Ка ќе врвиш низ горага,
Бележувај дрво камен;
Ка ке поиш на бел Дунав,
Да налеиш студна вода,
И пак назад да се врниш;
По белешки п'т ке најдиш."
Јана брата послушала,
Пресекла је мало прсте,
Кинисала низ горага,
Дрво камен бележила,
На бел Дунав отидела,
Студна вода налеала,
И пак назад се врнала.
Нели Јано, жална Јано!
Нел зароси ситна роса,
Та си изми белешките
Белешките црни крви,
Што бележи дрво камен.
Нели Јана, жална Јана,
Нели п'та си забрка,
Та заскита низ горага.
Три дни ходи, три дни шета,
Никак дира не се најде,
Да си појди при брата си
При брата си болен Стојан.
Тогај Јана, жална Јана
Жално бога помолила:
„Варај боже, мили боже!
Чин ' ме, боже, малко пиле,
Сино пиле кукавица,
Да си летам по буките,
Да си бркам моја брата,
Моја брата болен Стојан!"
И господ ми ја послуша,
Та ја чини сино пиле,
Сино пиле кукавица,
Што си кукат и денеска.

20.

## СТОЈНА И ЈУДИ

Стојно ле, лична невесто!
Седнала Стојно, седнала
На први велик четварток,
Да шие Стојно, да крое
На Стоја тенка кошуља,
За себе бела сагиа.
Там дека она шиеше,
Там дека она кроеше,

Свиха се, Стојно, завиха
Две силни вилни ветрушки
Та ми те, Стојно, завиха,
Та ми те тебе дигнаха,
Та ми те тебе носиха
На Јудинско оролиште
Оролиште, виролиште,
Дека Јуда оро играт.
Те фатиа на орото
На орото на танецот.
Стојна си оро играе
Играе и с'лѕи роне.
Догледа ја стара Јуда,
Та и веле и говоре:

„Стојно ле лична невесто!
Што оро играш и плачиш?
Даљ ти је тешко за дома,
За твоето м'шко дете,
За твојата прва љубов?
Не бери кахар, касавет;
Вчера от там' минахме
Крај вашите тешки порти:
Твојата стара свекрва
М'шко си дете љуљаше,
Ем нему песна пееше:
„Нани ми сино, сираче!
Кога си ризик немало,
Мајка ти да те изгледат."

21.

ОЛОШКИТЕ ОТ ГРАДИНАТА

Се пофали ж'лта дуна от градината, -
,,Како мене, спроти мене поубо немат?" –
Ја дочула јаболшница от градината, -
„Што се фалиш ж'лта дуњо кошоглаице!
Ја ке родам многу благи јаболка,
Ке ме јадет мезе по ракиа." –
Ми ја дочу трандафилот от градината, -
„Што се фалиш јаболшнице бре шупливице!
Ја ке цутам многу цвеке в година,
Ке ме берет многу млади јунаци,
И невести, та и млади девојки."
Ми го дочу крива лоза винена, -
„Што се фалиш трандафилу окапанику!
Јас ке родам многу грозје в година,
Ке оженам многу млади јунаци,
Ке ом'жам многу млади девојки,
Ке закопам триста стуарци, старици,
Ке си крстам триста луди дечина."

РАК И ЖАБА

22.

Кинисало рече осмокраче,
Кинисало д'лго мустакинче,
Да ми тражит убаа невеста

За своега сина осмокрака
Ми одило рача што одило
И ми најде жаба кречанога

И је зборвит раче осмокраче:
„А егиди жабо кречаного,
А егиди жабо пуљооко,
Дај керка за сина осмокрака!”
Тога зборвит жаба кречанога:
„Витосај се, раче осмокраче,
Ајд' от тука, д'лго мустакинче!
Сношти дошле чесоглавци,
За мнука ми смрдоглавци,
Дали ми се како тебе!
Не ти даам керка кречанога
За твоего сина осмокрака.”
Се наљути раче осмокраче,
Се наљути д'лго мустакинче,
Си истргна сабја шаварлиа,
Да посечит жаба кречанога;
Си истргна пушка бозоица,
Да отепат жабо кречанога. -

## 23.

## КУСИ ВРАБЕЦ И НЕВЕСТА ПОДМРЕЖИЦА

Посвршил се куси врабец
За девојка подмрежица;
Си покани, си пособра
Сто сватои сколовранци,
Утицата старосватец,
Сто скакуљци брзи коњи,
Орлиштата побратими;
Отидоа по невестата,
По невестата подмрежица
П`тем нашле нива просо
Се вратиа сколовранци
Да си коња назобеат
Невестаси остаиле
Да ја вардет побратими
Да је вардет по крај трње,
Долетало диво пиле,
Је грабнала невестата,
Распердуши невестата,
Секое трнче и тарбуфче,
Секое грумче и пердуфче.
Кога дојде куси врабец,
Се зачуди црн сиромав
Што да чинит, как да чинит.
„Леле, леле ја. сиромаф!
Ал нееста да си жаља,
Али просо да жаљаме?
Арно којни назобафме,
К'де ке и однесиме?”

## 24.

## ЦУЦУЛИНА И ТРЕСОПАТКА

От Прилеп

Се посвршил Цуцулина, Гугулина,
гуи, гуи, гуи,
Ја посврши мала тресопатка;
Си покани сто сватои,
Сто сватои, пет кумои,
И четири деверчина,
Ке ми одет по невеста
,
Цуцулину Гугулину.
Кинисаа да си одат,
Да си одат, по невеста,
Напред одат сам Цуцуљ м'ш,
Сам Цуцуљ м'ш зеташина,
И по него сто сватои,
Сто сватои, пет кумои

И четири деверчина.
Се зададе темна м'гла,
Таја идет прау на ними;
Не ми било темна м'гла,
уку било копсо пиле.
Ми прснаа да бегает
Сто сватои, пет кумои,
И четири деверчина;
Кој под грутче, кој над грутче,
Кој под трнче, кој над трнче,
Кој под глокче, кој над глокче,
Сам зеташин во к'пина;
Остаија невестата,
Остаија на полп'ти.
Си ја вати копсо пиле,
Кога очи целиваше,
Црни крви је течеа;
Кога грло целиваше,
Пердуите ја скубаше

25

Цуцуљ пасит гојада
Покрај река ситница;
Поминала лисица:
„Добр'о утро Цуцуле!"
- ,,Дал бог добро лисица!"
- Што врева је на село?"
- „Ми се женит комар беј
За мушичка девојка.
Болфа кука метеше,*)
Болфчето је расеше;
Вошка оган валеше,
Вофчето га гаснеше;
Мечка тесто валепге,
Појке го лапаше,
И на мече дааше.

26.

Комар беј се женеше,
Мушичка си плачепге,
Комар беј ја тешеше:
„М'лчи, м'лчи мушичко!
Утре одам в Битоља,
Да ти купам кошуља,
Кошуљата плетена,
Горе долу везена."

27.

## СВАДБА ОД РАКОВИТЕ

От Струга

Ракоите свадба чинет,
А жељките панаѓурвет.
Се посврши жељурокот,
Си посврши кутра жељка,
Кутра жељка за невеста.
И си стана жељурокот,

* Петел дрва цепеше
Кокошка му редеше;
Жаба оган валеше,
От ошто го валеше,
Поике го гаснеше;
Болва т'пан биеше,
Мечка тесто ваљкаше,
От ошто го ваљкаше,
Поике го лапаше.

Дојде коа, дојде време,
Да се берет си сватои.
Си пособра куси врапси,
Куси врапси за сватои;
Си пособра уташина,
Уташина кумашина;
И си зеде за старосват
За старосват сколовранец,
Побратими биљбиљчина,
Кинисае по невеста,
Отидоа во дворои.
Ми играет, ми скокает,
Ми ј адеет, ми пиј еет.
И подстана жељурокот,
Се подскачи на скалата,
И је виде кутра жељка
Променета, наружена,
Је целива бело грло.
Се зедоа, отидоа,
Со жељката с' кердосае.

28.

ЕДНАКВА

Ракоите свадба чинет,
А желките панаѓурвет,
Ежоите сеир чинет,
Ми се спушти едно еже,
Ми целива една желка.
Је догледа жељурокот,
Та се спушти по ежето
,.Море еже пуштар'це,
Чиа жена си целивал.”
Ракот му се одгооѝрвит:
„Море еже пуштар'це!
Мие на брак те канифме,
Да ми јадиш, да ми пиеш,
Голем аинк да ми чиниш,
Не да бациш чужа жена!”
Кутро еже с' отгоорвит:
„Море раче асмокраче,
Море д'гомустакинче,
Море љуто кавгаџивче,
Ко ке јадиш, ко ке пиеш,
Лели ке се опианиш,
Та се ке си заб-ораиш
Кое је свое, кое је чужо.”

## Ц Р К О В Н И

### 29.

### АВРАМОВА ЖЕРТВА

Поканил Авраам гостољубец,
Поканил гости пријатели:
„Јадете, пите, бога молите,
Да ми даит господ чедо
На деведесет девет години,
Да ни даит от срце чедо;
На скутам да турам, тате да викат;
И ја богу ке го чувам,
Жертва богу ке го приложам.”
И му даде господ чедо,
На дете Исакче му кладоа, (име),
От ошто на дете милос имаше.
Растнало дете девет години.
Господ го допрати ангелот
Ноке в соне да му се вјавлит,
Ангел се јавли н' Аврама гостољубца:
„Камо ти жертва, што богу си таксал?”
Па ми стана гостољубец Авраам
И му велит на дете Исакче:
„Земи си, синче, остро секирче,
О'и ми, сину, в ограда зелена,
Дрва да бериш, огон да валиш;
Татко ти ке доит, жертва да чиниш,
А ти, сину, сеир да гледаш.”
От ошто дете милос имаше,
Па си зеде остро секирче,
Дрва собервит, огон наваљвит,
Огон наваљвит, и песма си пеит:
„Татко ке доит жертва ке чинит;
Тој жертва ке чинит, ја сеир ке гледам.”
Па ми втаса гостољубец Авраам,
Си го фати дете Исаакче:

„Ја на бога, синче, курбан сум таксало,
Тебе, синче, курбан ја ке те закољам.”
Па отговори дете Исаакче:
„Врзи ми, татко, обете нозе,
Обете нозе, обете р'це.
Па клади ме на они две дрва,
На они две дрва маслинкои,
Да не мрднам, татко, дан' те накрваам,
Душа мие немој да с' огрешиме.”
Десна р'ка пикна во позуа,
С' десна р'ка острит ноже.
Ми донесол два црни овна ангел боже,
И велит на Аврама гостољубца:
ÂОпули се што имат зад тебе.”
Тога Авраам се опули,
Тога виде до два црни овна.
Ангел божји пак говори:
„Нејкит господ човечка жертва,
Тук заколи два црни овна.”

30.

(От Струмница)

Фала богу за чудо големо,
Дека ке се чудо нагледаме!
Благо дељат четири ангели,
Благо дељат више на небеси.
Кои си биле четири ангели?
Еден беше стар свети Илиа,
Другиот беше стар свети Никола,
А трекиот беше свети Јован,
Четвртиот беше свети Петер.
Долетале до две мили сестри,
Света Марја, и света Магдалина,
Порониле солзи по образи,
По убаво златно свето лице.
Не смее никои да и питат;
Опита ги стар свети Илиа:
„Што ронете солзи по образи,
По убаво златно света лице?
Дали ви се от бога еднога?
Дали ви се от рода Христијанска.”
Магда крие, Мариа не крие:
„Брату мили, стар свети Илиа!
От бога ни је свакојако добро;

М'ка ни је од рода хрисјанска,
Ние бехме по земја Легенска,
Бог да биет Легенски христјани!
Не се знаит постаро, помладо,
Не си слават светци от година,
Не си држат Петка и Недеља.
Во света недеља метат
Лице и напрашиле;
На света недеља печееки
Очи и изгореле.
Татко имат като лудо дете,
Стара мајка на нose изгазиле,
Сестри имат, како измеќарки,
Брата имат, како душманина,
Своја снаха, како прва љуба;
Кум крштеник на судба се терат;
К'де биле неправо судиште.
Из под ним црна земја горит,
Горит земја четири аршини.”
Па им велит стар света Илиа:
„Постоите сестри почекајте,
Дури ние благо да делиме.
Ке се молиме на наш христос,
Да ми даде кључеве от небеси,
Да заклучам м'гли и облаци;
Три години дош да не заврне,
Три години с'нце да н' угрева,
Три години ветер да не дува,
Да не се роди вино, ни жито.”
Арно ангели благо разделиле;
На свети Илиа што му паднало?
Паднало му летни грмежи,
Он да имат он да и повељат,
Христијани страхот да му имат.
На свети Никола, што му паднало?
Паднало му води и бродови,
Му паднаа гемии по море,
Он да имат, он да ги повељат.
Кои јунак вода ке нагази.
Да се помоли на свети Никола,
Он је вреден от вода да извади.
На свети Јован што му је паднало?

Паднале му крсти, и икони,
Паднале му кумство, побратимство,
Кој ке подст'пи свети Јован,
Нека стапни в силен оган.
На свети Петер што му паднало?
Паднале му кључеве от рај,
Он да отворе и он да затворе.
И што беше стар свети Илиа!
Помоли се на наш христос,
Та му даде кључеве од небесе,
Си заклучи м'гли, и облаци,
Три години дожд не заврна,
Три години с'нце не угреа,
Три години ветер не подунал,
Не се роди ни вино, ни жито;
Пак на бога не се предавдле.
А што беха Легенски христјани!
Пријавнале коња пеливана,
Да си бегат на друга краина,
Дека имат здравје и берикет.
Распукала таја црна земја,
Пропаднуват коња до колена;
Па на бога не се предавале.
Бог им даде седумдесет болки,
Седумдесет и седум болести;
Болувале оште три години,
Повеке умреле малце останале;
Дури тогај на бога се предале:
Заслужили светци от година,
Задржале Петка и Недеља.
Татко имат, като свое срце;
Мајка имат, като своја душа;
Сестри имат, като десна р'ка;
Своја брата, като десно око;
Своја снаха, като иста сестра;
Кум крштеник, като бога еднога.
Како се они тако покаиле,
В црква одат богу да се мољат.
Дури тогај дош им заврнало,
Што сеали, све им се родило,
Родило се и вино и жито.
От ангели песна останала,
Да се пеит, да се прикажуват.

31.

## СВЕТИ ГЕОРГИ

О т   К у к у ш

Што је настан настанало
        Во града Троема?
Троемски Христјани они безверници,
Не веруваат вистински господа
        Јисуса Христоса;
Они веруват злато и стребро,
От злато и от стребро господ прават,
Ни ним тими имат,
Малечок на голем тимије си немат;
Светец на година они не служуват,
Темен, свеки они не си паљат.
От бога да најдат Троемски Христјани,
Што се чудо учинило, брате,
        Во града Троема,
Што имаше седумдесет чешми,
Што течеа студна вода;
Господ чудба им даде,
        Водата им пресуши.
Што се милувале господ ги дарувал,
Претечеа седумдесет чешми
        Злато и стребро;
Уште толку они такам дуздисаа,
И на себе и на коње,
        Што им срце сакаше.
Харно они ми се премениа
        Салт у злато и у стребро,
Ела вода немат да си пиат;
За вода си трпат три недели време;
Од бога да најдат, а не веруват
        Вистински господа Јисуса Христоса.
Господ пак му је грех падналo,
Пак вода им даде;
Нели се отвори во Троема града
Едно блато широко, езеро долбоко,
Од Троема града три сахата место.
На вода господ стопан кладе
        Сура ламја мршоједна;
На стопанот сечеа таин да дават
        На ден по една малка мома.
Каил се чиниа Троемски Христјани;
Таин ми си дават на ден

По една мома, вода ми си леат.
Се редиа они три години време;
Как стапнаа чедверта година,
Доредиа се сите на ред.
Дојде редот и на царот,
Таин да си даде, вода да налеит.
А што имаше царот една керка
    Кајметлиа, метемиа,
Таин си ја пушти на блато широко,
На таја сура Ламја.
Ела она, брате, веруваше
    Господа Јисуса Христоса,
Емен свеки она на скришно палеше,
Метании биеше, и се крстеше,
Нели ми си појде на блато широко,
По крај езеро долбоко
    Од утро в недеља.
Там дека се шета и с'лѕи си рони,
Чекаеки Ламја да излезе,
Таин да си ја голтне;
Тога се здадела незнаена делија
Со сива идица, личен свети Георги;
Дојде си крај блато при неа,
Да си ја распита што је дошла
На блато широко от утро в недеља.
А она му веле и му говоре:
„Нел' ме питаш ке ти кажам;
От бога да најде мојот
    Стар бабојко Троемскиот цар!
Он је кадар, брате,
И сос пари друга да купе,
Таин да си пуште, и зорбалок да чинит,
    Таин да не даде;
А ела нели не верува
    Вистински господа,
Јазе си верувам Јисуса Христоса,
Мене таин ме пушти
    На сурата Ламиа,
Мене да ме голтне, таин ќе је бидам,
Вода да налеат Троемски Христјани.
Неми по крај мене
И тебе дан' те голтне."

Тога таја лична делиа
Слезе од сива идица,
Маздрак си удри на земја,
Врза коња за маздрак;
Та је веле на девојка:
„Ел' да ти полегнам на скутот;
Ти да ме поштиш во главата моја,
Кога ќе излезе сурата Ламиа
        На мене да кажиш.”
Легна и позаспа.
И сл'нцето бл'сна, езеро си јаче,
Ламја ке излезе, таин да поголтне.
Как ќе виде сурата Ламиа
        Малката девојка
И лична делиа, и сива идица.
Тога веле сурата Лламиа:
„Спола.ј ти, боже, на тебе!
        Три години време
        По една малка мома,
        На ден еден таин;
Сега четворта година три таина.”
Нели фати малка девојка
        Солѕе да роне,
Нели падна една жешка солѕа
        На личен свети Георги,
Се разбуди, и на ноѕе се најде,
На идиц се качи,
        Та зеде маздрак в десна р'ка,
        Се пушти по Ламиа,
Та је веле и говоре:
ÂДо сега ти, Ламио, таин моми јаде,
Сега таин тебе м'здрак ке ти бидит.”
Нели зина таја сура Ламиа
        Да го поголтне;
Га ободе во клето грло,
Та викна на таја малка девојка;
„Ела ми отврзи зунга от тозлукот,
Та врзи клета Ламиа;
Заводи ја ти, јазе ке ја терам,
Ке ја носиме во Троема
        Жива на царските конаци.
Ка ја виде царот керка му, веле:
„И ти удиса со магебсник Георги,

С магии фатифте сурата Ламиа,
        Да л'жите инсанот.”
Тога ја ритна личен свети Георги
        На десната нога со чизмата
На сура Ламиа по клето срце.
Нели изб'љва триста и шеесет моми,
Што и поголтнала на таја година,
Сите живи се фатиа на дробно
        Хоро да играет.
Па повторо га поритна,
Нели изб'љва триста и шеесет,
        Ту умрени, ту живи.
Трети п'т ја ритна,
Та пак изб'љва триста
        И шеесет се умрени.
Тога веле свети Георги:
„Ајде, цару, сега ке веруваш
        На вистинска господа?
Ели ка' огладне таа сура Ламиа
Да ја пушта да те поголтне
        Со сите конаци.”
Тога царот заверува
        Со сите Троемски Христјани.
Се крстиха на Јисуса Христоса.
Отворите му даде од Троема града
        На личен свети Георги,
Та излезе прошета низ Троема града
        По свите чешми,
И удри сос м'здракот,
Протечеа студна вода
Сите седумдесет чешми,
Да си пијет Троемски Христјани,
        На Христос да верват.

32.

## Х Р И С Т О С О В О   Р О Ж А Њ Е

Збила ми се божја мајка, Мариа,
Никој ми се по крај неа не згоди,
Згодила се Аламанка девојка,
Сопасала свилен појас от себе,
Го повила Риста бога малего.

33.

## ХРИСТОСОВО ВОСКРСВЕЊЕ

О т С т р у г а

Што ми је лепо убоо*)
На високана планина,
Н' онаа рамна рудина!
Рајските софри ставени,
Најгоре свети Никола,
До него свети Илиа,
Меѓу ним сестра Мариа
Со Риста бога на р'це,
Со злато капче на глаа.
Свиле се до два облака,
Кренале ми го Ристоса.
Седна Мариа да плачит,
Свети Никола је тешит:
„М'лчи ми, сестро Марио!
Мие ке ти го зеиме;
Пак тебе не го дааме,
Ке го даиме на занат,
Да праит страшни мостеи,
Да врвет грешните души.
Првата душа што мина,
Таја је грешна, прегрешна;
Чужо ми дете дојала,
Алал не му го даала.
Втората душа што мина,
Таја је грешна прегрешна;
Назаем брашно земала,
Кога го назот враштала,
Со пепел ми го мешала.
Треќата душа што мина,
Таја је грешна прегрешна,
Назаем сољца земала,
Кога је назот враштала
Со песок ми ја мешала.

34.

## ХРИСТОСОВО ВОСКРСВЕЊЕ

Прошета света недеља
Со чесни крсти во р'ка
По крај Јордана речица;
Ништо ми стрета не стрети,
Ни си намера намери,
Тук' стрети клети чифути,
К'де го м'чет Ристоса;
Судна му м'ка давает;

---

*) От Прилеп велигденска еднаква песна зафаштат:

Ордено моме убаво!
Што глоба најде татко ти,
Што си продаде куките?
Што беа куки убаи
До девет врата големи,
Десета врата најмала,
Крај мала врата ливада,
Во ливадата зелен бор,
Под борот студен кладенец,
Крај кладенецот трпеза
На трпезата 'си светци,
На чело света Никола,
До него света Илиа,
Меѓу них сестра Мариа
Со Риста бога на р'це.
Суздај се виор от небо,
Да и го зеде Ристоса.
Викна Мариа да плачит:
Ох леле боже до бога!
Што ми го зеде Ристоса! ...

На крсти ми го коее,
На оган ми го горее.
Дојдое божеј ангели,
Да молет цара Чифутски,
Да пуштит цара Ристоса.
Тој им мољба не сакат,
Ни го Ристоса пушташе.
Ми дојде чиста Пречиста
И тајa мољба се молит;
„Егиди цару Чифутски!
Пушти ми цара Ристоса;
Со него си се надеам
Пред бога да си излезам.”
Тога је Ристос зборвеше:
„Егиди чиста Пречисто!
Не жаљај мошне не плачи;
Сама си чиста пречиста,
Сама пред бога к' излезиш.”
И дојде света Илиа,
Си скоа кола огнена,
Си прегна коњи четири
Четири коњи крилатни,
Та си отиде на небо;
Чиста Пречиста со него,
Така излезе пред бога.
И дојде света Недеља,
Тајa ми мољба не моли,
Мирна је роса пред бога;
Си фрли крсти по река.
Скочиа клети чифути,
Крсти да берет по река;
А тие клетва сторие
Ристоса да го не дајт.
Кога по крсти појдое,
Тога им Ристос отлета
Со дванадесет ангели,
Света Недеља со него,
Та си отиде на небо,
Пред мила мајка поборго.

35.

## СВЕТА НЕДЕЉА И СВ. ПЕТКА

От Костур

Заспала света Недеља
На света Петка скутои;
Света Петка ја будеше:
„Стани ми света Недеља,
Сега се соно не спие.
Рано ми рано станува,
До два празници кажува,
Светни ми цркви отворат,
Ангел от небо слегуват,
Ристосово лице омиват,
Закони по земја кажуват,
За да веруват Рисјани.”
Кога недеља разсони,
Дробни ми с'лѕи порони
По свои светни образи;
Света недеља прикажи:
„Сестро ми света и Петка!
Малко ми дремка фатила,
Да чудим сонок сонвала!
Стред море дрво израстло
Израстло дрво високо,
Вр небо дрво крепеше,
Да под дрвото две листа,
Два листа били широки,
Свата је земја покриват.
Тие не биле два листа,
Туку си били две книги,
Што и пеет попови,
Да заверуват Рисјани,
Да си држет празници,
Светаа Петка, Недеља.

36.

## БОГОРОДИЧНИ ИЗПОВЕД

От Струга

Онаа ст'рна лепа рудина,
Во рудина је велик манастир,
Во манастира свети Никола,
И света Петка, света Недеља;
Света Недеља свешти ми сучит,
А света Петка црква ми метит,
Свети Никола книга ми пеит,
Книга ми пеит, с'лѕи ми ронит.
И му долета Богородица,
Богородица с бога на р'це,
И му долета на десно раме;
И му говори Богоро'ица:
„Егиди брате, свети Никола!
Што книга пеиш и с'лѕи рониш?
Јас сум си дошла да ме причестиш.-
„Егиди сестро Богоро'ице!
Исповедви се, и причестви се,
Да не греои нешто ми имаш."
Тога говори Богородица:
„Егиди брате, свети Никола!
Јас да ти кажа што греф си има;
Кога си врвеф низ Димна гора,
Низ Димна гора пуста планина,
Се што ме виде, се простум стана;
Се простум стана и п'т ми стори;
До трине древја не ми станае,
Не ми станае, ни п'т сторие.
Тога и ја љуто прок'лнаф: -
Тонка јасика тонка да бидит,
Тонка да бидит, сенка да немат
Тонкана евла тонка да бидит,*)
Ни цут да цутит, ни род да родит.
Зелени бршлен, зелен да бидит,
Зелен да бидит зиме и лете,
Цут да ми цутит, род да ми родит
Род да ми родит црни јаглења."
Се исповедва и се причести.

---

*) Вместо тои стих други кладвет:
Кривана врба крива да бидит.

37.

## ХРИСТОСОВИ КАРСТОВИ

От Струга

Попаднале до три темни м'гли
Попаднале во Стамбола града,
Ми стојале токму три години;
Нито с'нце ми је угреало,
Нито ветер ми је повеало,
Нито роса ми је заросило;
Се сторило голема ск'пиа.
Никако ми жена не постигна,
Никако се овца не објагни,
Та ни нивје чеинца родие,
Ми се стори голема гладиа;
Стари љуѓе пепел ми макае,
И младите трева ми пасее,
Луди деца песок ми зобее!
Се зачуди цара Костадина,
Што ке будит за чудо големо!
Малу му је цару притекнало;
Што му велит краљу Мурат-бегу:
„А егиди краљу Мурат-бегу!
Да ми пођиш крај река Ситница,
Тамо имат Чифутка вдоица,
Таја имат едно м'шко дете.
„Ајти тебе чифутке вдовице!
Да ми кажиш дека ми се крсти,
Дека ми се крсти Ристосои.
Ак' не кажиш чифутке вдоице,
Ке ти земам твое м'шко дете,
Ке го печа меѓу два огнеи." –
Се отго'ри чифутка вдоица:
„Так' ми бога краљу Мурат-бего,
Сум главена измеќарка овде,
Да го вадам големо буниште.
Ноште растит трева смрделика,
Ноште растит на утро је кинам;
Дење ноште овдека си седам."
Му казае цару Костадину;
Царот пушти до триста момчина.
Што да видет за чудо големо!
Не ми било трева смрделика,
Туку било босиљок Ристосов!
И станале до триста момчина,

Отвориле големо буниште,
Што ми беше мошне малечкоо,
Триста с'жни беше во глобина,
Сто и педесет беше во ширина,
И најде крсти Ристосои.
Колку беа крсти малечкаи,
Царски порти не и соземае,
Прек' бедени крсти префарлие;
И кладое во царското азно.
Тога с'нце ми је угреало,
Тога ветар ми је повеало,
Ситна роса ми је заросило,
М'шки деца жени постигнале,
Руди овци ми се објагниле,
И се стори големо евтиња,
И нивјето чеинца родие,
Се берикет ми се исполнило. –
Кои чуло све весело било.

38.

СВЕТИ ГЕОРГИ

Бог да бијет краља од Тројана!
Ми пособрал Тројанци христјани;
„Ел чуете Тројанци граждани!
Разсипите бога единего,
Напишите бога стребренова.”
Написале бога стребренова.
Што ми текле у Тројана града
Триесет и три точки студна вода;
Тамо фати да ми протечвит
Бело стребро, и свитлоно злато;
Тоа за бога молиа, тоа ми најдоа.
Ним и им прати краљ Тројански,
Ми 'и прати под Тројана града,
Под езеро, кеј глобок бунар.
Тамо имат таја вода студна;
Тамо имат змиа халовита;
На ден му је по еден таин;
Тамо одат Трајански христјани,
Да откупат водата со стребро,
Со стребро, со жежено злато.
Бог да биет краља от Тројана!

Промени негова мила керка
Негова керка најмала Мариа;
И наполни џепје и пазуи
Со стребро и злато жежено;
Во р'це је даде стребрен ибрик:
„Ајти керка мала Марио!
Ти појди ми крај бунара,
Налеи ми она студна вода,
Да откупиш ти вода со стребро.”
А што беше девојка Мариа!
Се прекрсти, богу се помоли:
„Дејди боже, мене поможи ми!”
И киниса по бели друмови,
И си стрете незнаена делиа,
Делиа со коња дориа.
„Поможи бог Тројанко девојка!
Ако бог да, каи ке ми одиш?” –
„Ја ке ходам под Тројана града,
Да налеам она студна вода.”
Одговоре незнаен делиа:
„О! девојка хубава Мариа!
Тамо имат змиа халовита,
Ке загиниш млада и зелена!
Ја не сум незнаена делиа,
Туку сум си свети Георгиа.
Ја ке легнам на твои скутови,
Малу перче да ми приобидиш;
Ја сум вреден тебе да откинам.
Па си слезе от коњо на земи,
Легна на нејѕини скутови.
Бог да биет змиа халовита!
Се даде от глобоко езеро
Сама себе гласови даде:
„Хејди боже, хејди мила боже!
На ден имах само еден таин,
А денеска имам три таина!”
И што беше хубава девојка!
Ја догледа змиа халовита,
На девојка тешко жал и падна,
От жалости таја не ми скорна,
Не скорна светаго Георгиа,
И порона солѕи по образи;
Паднаха солѕи на образо негов,
Од жалости солѕи г' изгореха.
И си стана свети Георгиа,
Изговоре на Тројанска девојка:
„О! девојка, хубава Марио!

Што ми рониш тие дробни солѕи.
Изговоре Тројанка девојка:
„Брату мои свети Георгиа!
Опули се по бели друмови,
Што ми идет хала халетина,
Што говорит змиа халовита –
„На ден имах ја по еден таин,
А денеска имам три таина.”
Се опули свети Георгиа,
Ја догледа змиа халовита.
Ал му велит Тројанка девојка:
„Сега ние, брате, загинахме!”
А што беше свети Георгиа!
Се уплаши свети Георгиа,
Па си слезе сам еден господ:
„Ал ме чуеш свети Георгиа!
Вели сам едини господ,
А извади стрела от појаса,
Фарли на змиа халовита;
Може и јас на помош да дојдам.”
И што беше свети Георгиа,
Па истргна стрела от појаса,
И фрли на змиа халовита,
Ја погоди меѓу црни очи,
И си кутна змиа халовита,
И си јавна коња дориега,
Па велит на Тројанка девојка:
„Оди пред мене, пред коња.”
С себе зеде змиа халовита,
Па ја врза с дробнаго синџира,
И велит свети Георги на коња:
„Али чуеш, коње дорие,
Си фатихме змиа халовита,
Влечи, коње, сега да се влечи.”
И киниса по бели друмои.
Кога дојде у Тројана града,
Кога гледат Тројанци христјани,
Ги прифати треска тригодишна.
„Ејди боже сполај ми ти тебе!
От кога се Тројан заградило,
Баква хала не беше ни дошла!”
Па си ходит свети Георгиа,
Па си ходит по Тројана града,
Па си слезе от коња на земи,
И си праќа девојка Мариа:
„О! девојко, хубаво Марио!
Ти да појдиш у ваши дворје

Хабер ти стори на твои татко.”
Си отиде на свои дворови,
Па говори она на татка си:
„Ал ме чуеш мои стари татко!
Дојде еден незнаен делиа,
И те викат тои каи него”.
Па киниса тои краљ Латин,
Па отиде кај свети Георгиа:
„Добре дојде незнаен делиа!” -
„Добре најдох крале Латинине!” –
Ако сакаш ја да ми ти даам
Да ти да'ам моја мила керка!”
Изговори свети Георгиа
На онега краља Латинего:
„Ќути Латин уста да ти капнит,
Не зборувај ти такви речови!
Ја не сум ти некои делиа,
Туку ја сум еден ангел божи,
Ангел божи свети Георгиа.
Али гледаш хала халетина!
Да собериш Тројанци христјани,
Да разсипиш бога стребренаго,
Да напишиш бога единаго,
Оти гледаш страшна Халетина.
Ако пуштам змиа Халетина,
Три п'ти градо ке преопачит,
Жива душа от вас не остават.”-
Изговоре тои краљ Латин:
„Прости мене свети Георгиа!”
Се собраха христјани Тројанци,
Расипаха бога стребренаго,
Напраиха бога единега.
И што текле триесет и три чешми
Чисто сребро и жежено злато,
Пресекнаха и ми протекоха
Протекоха таја студна вода.
От тогај песна останала.

39.

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Израсло ми је дрво зелено,
Дрво зелено дур позлатено,
Рожба родило до три јаболки,
До три јаболки дур позлатени.
Под него седи света Марија,
Та си шиеше на поповете,

На поповете петрахилите,
На владиците р'кавиците.
От долу идат до три овчере,
До три овчере до три кехаи.
Првиа носи прикован кривак,
Втори ми носи медни кавали,
Трети ми носи маламен прстен.
Тој дето носи прикован кривак,
Като го фрли, тој не дофрли;
Дето носеше медни кавали,
Като ги фрли, а тој прифрли;
Дето носеше маламен прстен,
Като го фрли, тој отбрули
До три јаболки се позлатени.
Като ги виде света Марија,
Скоро поскоро в к'шти отиде
И на Димитро тихо говори:
„Олеле варе, бае Димитре!
Какви беха тија овчере” –
„Тој дето носи прикован кривак
Тои ми је свети Никола;
Тој дето носи медни кавали,
Тои је свети Василија;
Тој дето носи златен прстен,
Тои ми је свети Еван.
Скоро те шт'т у нас да додат;
Да сторим вјара и кљатва
Дрво зелено дур позлатено
Да направим златни мостове
Златни мостове на черното море
И да минем в онаја земја
Некрстена и немиросана,
Да ја крстиме, и миросаме.

40.

## СВЕТИ ИЛИА И ДЕВЕТ ЛАМИИ

От Струга

Попаднале девет кучки Лами,
Попаднале на Орицко поле,
Да зобает пребела пчеинца.
Тук се чудит стар свети Илиа,
Што да чинит, како да загубит
Да загубит девет кучки Лами.
И говори стар свети Никола:
„А егиди брате свети Илиа!
Ти не можиш да загубиш ними
Тук да поиш во село Канео,*)
Тамо имат сирота вдоица,
Ке**) стигнала лудо м'шко дете,
М'шко дете по татко посмрче;
И да зеиш паур со ракиа,
Да си зеиш пребела погача,
Да г' однесеш на сирота вдоица;
Да је даиш паур со ракиа,

*) Канео је место в Охрид близу до езерото.
**) Ке - каде.

Да је даиш пребела погача
Ке се напиет и сон ке ја фатит
Та да зеиш лудо м'шко дете,
М'шко дете по татка посмрче,
Да г' однесиш цареи кладенци*)
Да се качиш на Перин Планина,
Да потераш девет кучки Лами,
Да потераш цареи кладенци.
И отиде стар свети Илиа,
И потера девет кучки Лами.
И пречека лудо м'шко - дете,
С десна р'ка и пречека лудо,
И пречека девет кучки Лами
Сите осум дете и загуби,
И девета Ламја побегнала
Побегнала в црква Арангела.
И ми дојде стар свети Илиа,
И говорит на дете от рулека:
„А егиди дете повојниче,
Али уби девет кучки Лами?
Говореше дете повојниче:
„А егиди стар свети Илиа,
Осум кучки Ламии загубиф,
А девета Ламја ми побегна
Ми побегна црква Арангела."[1])
Сам се пушти с дете от рулека,
И девета ламја је загуби.
И го зеде дете малечкоо,
Го однесе на сирота вдоица.
Си ја најде сирота заспана,
Си ја тога сирота разбуди
„Стани, стани сирота вдоице!
Нацицај си твое м'шко дете,
Оти ти је дете уморено;
От дамна не си го нацицала."

*) Вместо: во цареви кладенци, пропуштвањето од предлозите на многу места
се повторвит, и това не требит да се слагат неправилност; зашто кога ја препишвех песниве многу п'ти бех опитал, али не требит да се прикладат предлоѕите; оне ми велеха: мие така ги знаиме. Во други издавања од нар. се стретвит това пропуштавање, такви вираженија сет одзив на најстарите времина; и в Омира тие не редко се стретват.
1) Ке далеку от Струга имат црква Архангела, расипана от рофја.

41.

## СВАДБА ОТ СВ. ДИМИТРИА

О т   С т р у г а

Посвршил се свети Димитриа.
Бела Неда от Софиа (в. др. от Авлана) –
Дојде коа, дојде лепо време,
Да земеет бела Неда.
Покани свети Димитриа
Сите свеци си покани
Си покани за сватои
Свети Илја забораи.
И отишле до Софиа,
Си зедое бела Неда.
Лепо ми и пречекале;
Сите свеци и дарвале
Бела риза остра сабја,*)
На сабја бела риза,
Еден дарчок престанало;
Неда умна и разумна
Си го кладе ва пазуа.
И иделе, што иделе,
Колку дошле до полп'ти,
Што потекла силна река;
Не се газит да је газет,
Не се летат да летает;
И го нашле свети Илиа
Ничкум лежит с'лѕи ронит,
Го скориват свети Димитриа:
„Стани брате свети Илиа,
Оти сум те забораил!” -
Ни ми станвит, ни с око се пулит;
Тук се впушти бела Неда:
„Стани брате свети Илиа,
И тебе сум дар донесла!”
И си сегна во пазуа,
Си изваи остра сабја,
Остра сабја, бела риза,
Го даруа свети Илиа,
И ми стана свети Илиа;
Начас река ми секнала.
Поминае сто сватои
Со нееста бела Неда.

*) Во друга: Кошулица копринена
Во кошуља остра сабја.

42.

Рано рани свети Герги
Рано рани на Герѓовден;
Отседла си добра коња
Да биде в рет овчере.
Јагнета сја изегниле,
Говеда са истелиле;
Сјака крава теле води.
Па отиде в ливадите;
Ливадите трева немат,
Зимниците измрзнале,
Летниците излипсале;
Тои са назат поврна.
Мајка Герги отговарја:
„Леле варе, синко Герги,
Весел отиде, скрбен доде!"
Герги мајце отговарја:
„Леле мале, стара мале!
Обидох си ливадите,
Ливадите трева немат."
Мајка Герги отговарја:
„Не грижи са, синко Герги,
Да нароси ситна роса
Да навали герѓовски д'жд,
Па си иди на Спасов-ден,
Та обиди в рет с'н'ри."
„Послушал свети Герги,
Та удари ситна роса.
Кога било на Спасов-ден,
Тој воседна добра коња,
Отиде на ливадите,
Зимниците искласили,
Летниците вретенили (?)
Ливадите кон не гази.
Зарадва са свети Герги
Из друм врви песен пее.
Што го зачу, се послуша,
Едно дрво трепетлика
Не с' запрја, не послуша,
И прокле го свети Герги:
„Да би дал бог трепетлика,
Се ти да трипериш!"

43.

ВЕЛИГДЕНСКА

От Прилеп

Прошетала света Недеља,
Стреќа ја стрети свети Илиа:
„Егиди сестро света Недеља!
Каи си одела, каи си шетала?
Ели си в поле трандафил брала?
Ели си в гори гороцвет брала?" –
Му говореше света Недеља:
„Ејгиди брате, свети Илиа!
Влани сум в поле трандафил брала,
Влани сум в гори гороцвет брала;
Туку сум било чудо да гледам.
Се запалиле до двана д'ба
До двана д'ба и вита ела,
Туку ми горет, туку ми тлејет."
Нејѕе говорит свети Илиа:

„Ејгиди сестро, света Недељо!
Тие не ми се до двана д'ба,
До двана д'ба, и вита ела;
Тук тие ми се два побратима,
Два побратима, и посестрима.
Не ми држале свети Јоана;
За тоа горат, за тоа тлеат.”

## 44.

### СВЕТИ ПЕТАР И МАЈКА МУ

От Струга

Кинисал ми свети Петар,
Да ми оит во рај-боже
Во рај-боже на причесна,
И по него грешна мајка,
Му се молит да је зеит. –
„Чекај, чекај сине Петре,
Синче Петре и јас к' идам
Во рај-боже на причесна.” -
И је рече свети Петар:
„Бегај, бегај грешна мајко,
Оти си ми многу грешна;
Ти не можиш да ми идеш
Во рај-боже на причесна;
Рајски порти затворени,
Пеколските отворени.
Кога беше, мајка млада,
Ти ми беше карчмарица;
Ти идее сиромаси,
Да ти пијет на меана,
Ти велее „Жити душа,
Жити душа карчмарице!
Ал' ни дааш токму ока,
Токму ока чисто вино?”
Ти велеше „жими бога,
Жими бога, бог ми душа,
Јас си даам токму ока.”
Не дааше токму ока,
Не дааше чисто вино
Тук со вода го мешаше.
И дааше со две оки;
Ко т' идее јабанции
Сиромаси карванџии,
Што си ока незнаее,
Им дааше триста драма,
И виното пак со вода.
Кот' идее баздриѓани,
Им дааше тамам ока,
Тамам ока чисто вино.
За тоа си мајко грешна;
Ти одеше чесна кума,
Да крштааш луди деца,
На деца им ништо не дааше,
Та ни риза, ни кошуља,
Како куми што давает,
Луди деца и променвет.
И тоа си многу грешна;
И пак друго, мајко, имаш,
Ти имаше многу стока,
На сиромаф не дааше,
Сиромаф го не вервеше.
Ељум еден сиромашец
Мошне многу ти додева,
Што му даде полоина,
Полоина конопно појасмо,
И начас се пишман стори:-
„Што би ова ја што сторив,
С'та стока ја издадоф
По питачи, сиромаси!”
И друго си мајко грешна;
Брашно назаем земаше,
Кога назот го врашташе,
Полу брашно, полу пепел,
Така назот го врашташе.

Кога сољца ми земаше,
Полу песок ја мешаше.
И друго си мајко грешна;
Кога пипер да земаше,
Чисто пипер не врашташе,
Герамиди к' искршеше,
Пипер ке го измешаше.
Пак за тебе, мајко, немат
Да ми оиш во рај-боже."
Мила мајка му се молит:
„Сине Петре проштаај ме
Проштаај ме, измоли ме!"-
Свети Петар се помоли;
Колку појде крај портите
Крај портите на причесна
Рајски порти с' затворие,
Пеколските с' отвориле.
Петреата грешна мајка
Си отиде в пеколските.
Пак се молит свети Петар,
Да откупит грешна мајка.
Ми се згоди појасмото,
Појасмото от конопта;
Је го пушти на мила мајка,
Мила мајка во пеколот,
Да је мајка куртулисат.
Појасмото не фтасало,
Си пресече русо перче,
Појасмото го придало,
Тук да мајка куртулисат.
И го пушти на мајка си.
Колку мајка се фатила,
Да излезит от пеколот,
Се фатие многу души
За Петреа мила мајка,
От пеколот да излегвет.
Таја пак си не дотрпи:
„Вратете се грешни души!
Мене син ми ме изваат;
Ја со мене не ве сака."
Уште речта не дорече,
Ми се скина појасмото;
На дно в пекол пропаднала;
Сите души излегое.
Тога рече свети Петар:
„А егиди мила мајко!
Како стори да си најдиш;
Не сакаше рај да видиш,
Рај да видиш, рај да најдиш,
Во пеколот фодулштина."

45.

ЕДНАКВА

О т  П р и л е п

Ми киниса свети Петар,
Ке ми одит у рај-боже,
По него је грешна мајка,
Грешна мајка, грешна душа.
„Сине мои, свети Петар!
Постој, сине, почекај ме,
У рај идам, рај да видам!"
Се поврати свети Петар:
„Ај от тува грешна мајко!
Не је леко за рај-боже,
Рајски порти затворени,
Пеколските отворени.
Дали знаеш паметуваш,
Кога бехме у бел света,
Ти си беше богатница
Богатница, имовита;
Стока имаше преку глава,
Силен ѓавол те силеше,
Ти за бога не даваше.
Ти дојдоа два просјака,
Ти дојдоа во куќата,
Ти свиреа от пладнина
Ти питаа до квечера;
Срце мајко не те жежна,
Нешто милост да им сториш;
Та изваде корка лебец,

Што стоила три недели;
И изваде лен појасмо
Им подаде за господа;
Ти пак назад се поврати,
На тоа пишман се стори:
„Дејди боже, златен боже!
Си ја дадоф сета стока,
Да ја јадат немачници
Немачници, немтурици!
Мојте деца што ке јадат?” –
Дејди мајко, грешна душо!
Не ми беа тие просјаци,
Туку беа два ангела;
Еден беше свет' Илиа,
А другио свети Никола.
Уште малце ке те судам:
Ти си беше крстеница,
Крштаваше мали деца,
Не одеше за крштење,
Тук одеше за јадење,
За јадење, за пиење;
Ништо, Мајко, не подаде
Ни кошуљче, ни платенце,
Ни платенце, ни чораби,
Ни чораби, ни капица;
Голи, боси те чекает
Те чекает пред господа.
На господа как ке одговориш!
Уште, мајче, ке те судам;
Ти си беше карчмарица,
Продаваше рујно вино;
Ти доиха п'тници
П'тници сиромаси,
Те прашаха п'тници:
„Хаи даваш, хаи зимаш?” –
Ти, мајче, се колнеше:
„Бог ми душа, враг ми душа!
Токмо давам, токмо земам.” –
Им наполни триста драма,
Триста драма бистра вода,
А сто драма чисто вино!
О ти мајко, грешна душо!
Токмо зеде, кусо даде. –
Уште мајко ке те судам:
Силен ѓавол те силеше
Заем брашно ти земаше
От сиромаси комшии,
Чисто брашно ти земаше,
Кога назад го враќаше,
Полу пепел го мешаше.” –
Па дојдоха на рај-боже;
Напред оди свети Петар;
Вчасо дојде грешна душа;
Па дојдоха на влакнен мост,
Си поминал свети Петер;
Току дојде грешна мајка,
Вчасо дојде стреде моста;
Ми се скина стреде моста,
Ми пропадна на дно пекол.
С'вети Петар први ангел,
Му се моли на господа,
Му се моли три години,
Три години и три дни:
„Ејди боже, златен боже!
Прости ми ја моја мајка,
Моја мајка грешна душа!” –
„Ај от тува свети Петер!
Не се проштат твоја мајка,
Твоја мајка многу грешна.” –
Не ја прости на три години
Тук ја прости на трите дни.
Ходи от тука свети Петер!
Просто тебе твоја мајка;
Да си појдиш по крај море,
Да усучиш танка врфца,
Да ја пуштиш у пеколот,
Да се фати твоја мајка
Твоја мајка грешна душа.
Тамо имат други грешни,
Грешни седумдесет души,
Да се држат от нејѕини поли
Нејѕини поли и р'кави,
Да излезет на бели свет.” –
Ми отиде свети Петер,
Ми отиде по крај море.
Му се фати за десна пола,
Му се фати лен појасмо,
Го усука т'нка врфца,
Па го пушти у пеколот.
Врфцата не достигнала;
Свети Петер си имаше,
Си имаше русо перче,

Па наддаде т'нка врфца.
Глас си даде свети Петер:
„О ти мајко, грешна душо!
Те измолих от господа.
Ел чуете седумдесет души!
Држете се за полите
За полите, за р'кави!” –
А што беше завидлива,
Ток што виде бели света:
„Ај от тува свински керки
Свински керки, песи керки!
Ја сум дојла свети Петра,
Ја сум лулала свети Петра,
Вие не сте го доиле,
Ни па сте го лулале!”-
Тогај господ пак си дочу,
Стреде врфца ми се скина,
На дно пекол ми пропадна.
„Ејди мајко, грешна душо,
Дното в пекол си кердоса!”

46

СВЕТИ ПЕТАР И МАЈКА МУ

Свети Петар в рај ке појде
В рај ке појде рај да види
Грешна мајко на след него,
Теком тече, сл'зи рони
Сл'зи рони виком вика:
„Стој, почјакај, свети Петре,
С тебе мама в рај да иде,
В рај да иде, рај да види,
Христу богу да достои.”
Обрна сја свети Петар
Та погледна низ негово
Низ негово десно рамо
Сл'зи рони низ хубаво
Низ хубаво светло лице;
Отговарја свети Петар:
„Леле варе, грешна мале,
Не си згодна в рај да идеш
В рај да иде, рај да види,
Христу богу да достоиш.
Кога бехме, мила мамо,
На бело, мамо, видело,
Ние бехми чорбацији
Чорбацији механцији,
Додеха си два божеци,
Засвириха, запееха,
И сја, мамо, помолиха
За Христово светло име;
Но ти, мамо, не ги дари,

---

*) На -но

Да (ја) извади из м'ката.
Па си скубе од косата
От косата една влакно
Наставја го сос листото
Хван'ха с' грешни души
Че си им е натежало
Да си седат, да си горат.
Отговарја грешна мајќа:
„Отв'дете сја грешни души,
Не сте згодни из м'ката
Из м'ката д' излезете,
Не сте дале вие листо
Вие листо като мене,
Вечна м'ка д' излезете."
Штом изрекла таја дума,
Влакното сја прек'снало,
Та падн'ла грешна мајќа,
Вов д'ното на м'ката.

47.

## ДЕЧАНСКИ МАНАСТИР

Фала богу за чудо големо!
А што ке се чудо нагледаме!
Што ми беа во една земја
В една земја до два господара.
Кој да беа тие два господара?
Еден беше краљски цар Степан
Други беше краљски цар Душан,
Изговоре краљски цар Степан
На онего србски краљ Душан:
„Ајде мие да се разделиме!
Просту тебе поле ем чивлиѕи
Просту тебе рамна Шумадиа,
Просту тебе Босна Сарајово,
Просту тебе србска наиа,
Просту тебе коњи, ем соколи,
Просту тебе 'рти, ем з'г'ри,
За да одиш по лова по гора;
Да ми простиш два сажна место,
Меѓу Јупек, меѓу Ѓаковица."
И му прости два сажна место.
Сакал краљот манастир да градит.
Имал краљот до три кули азно;
Темељ ке турит само от стребро,
А покпроот от жежено злато.
Па го дочу сестра му Елена,
Ми говоре сестра му Елена
На онего краља цар Степана:
„Ја сум чула манастир ке градиш,
Темељ ке туриш само од стребро,

А покроот од жежено злато;
Слушај, брате, твоја мила сестра,
Таја тебе ука дш научит.
Атар тебе да не ти останит;
Ти си имал до три кули азно;
По отдамна книги покажует
Сега бргу Турци ке налазет,
Ни темеља Турци ке остает,
На Рисјани закон ке растурат.
Ако сакаш манастир да градиш,
Как некога што градил Симеон?
Да ми одиш преко слано море,
Да ми појдиш Венетичка земја,
Тамо имат камња мерџанлиа,
От стреброто три аспри поск'по,
Да го носиш, тешко не се носит;
Да го кршиш, тврдо не се кршит."
Блаѕе брате,*) сестра што послуша!
Блаѕе сестре, што брата поучи!
Го откупи камен мерџанлиа,
Удри темељ сугради манастир.
Се посвети србски свети Степан
Се посвети и света Елена.
Ден денеска манастир ми стоит,
Кои греит како вруќо с'нце
От ошто је лепо наградено,
От ошто је убаво написано.
От кога одат Рисјани на закон,
От кога одат на Петровден,
До денеска се пеит, и се прикажует.

48.

## ЦАР МУРАТ И СТАР ИГУМЕН

Книга пишит цара Мурат-бега:
Ели пишит кому ке ја пратит?
Ке ја пратит дур во Света Гора,
На онаја стара игумена,

*) Братѳ дат. падеж. това страно окончание на ѳ произлегвит от това, че брата в место брат† се употребвит во многу места како именителни, и заради това се придават окончание на дат. пад., како на жен. род. напр. сестра, сестрѳ. Така се стретвит им. пад. онаа стара игумена, цара, Марка и други; дат. пад. Маркоѳ, Маркѳ.

На оние млади калугери;
Што им сакат до четири добра:
Прво добра чесно вангелие,
Второ добро светего потира,
Треќо добро нивна чесна крста,
А четворто чесно петраила.
Тук се чудит стари игумена,
Што ке бидит ово чудно чудо!
Книга пеит градум с'лѕи ронит.
Го гледает млади калугери,
И му велет млади калугери:
„А егиди стара игумена!
Што је таја мошне лоша книга,
Што је пеиш, мошне с'лѕи рониш."
И му рече стара игумена:
„А егиди млади калугери,
Да ви кажам што ке ми чините!"
Тога велет млади калугери:
„Не можиме ништо да сториме,
Туку господ дерман да ни сторит,
Туку кажи колку да знаиме
Да знаиме бога да молиме."
И им каза стара игумена,
Што допуштил цара Мурат-бега
Што ни сакат до четири добра: -
Прво добро чесно вангелие,
Второ добро светего потира,
Треќо добро наша чесна крста,
А четворто чесна петраила.
Му рекое млади калугери:
„Тоа гајле ти да го не бериш,
Туку назод книга да му вратиш;
Не ти даам до четири добра,
Што ќе можиш ела да ми сториш.
Да станиме сите калугери,
Дење ноште бога да молиме,
Да пеиме света литургиа,
Господ него ке го пострамотит."
Како што го тие научие
И игумен книга ми написа,
Оти ништо цару не му даат,
Што ке можит нека доит да чинит.
Се разљути цара Мурат-бега,
И си зеде малу многу аскер,
И киниса на море да идет.
Калугери како што рекое

Дење ноштте бога си молеет.
Цар ми појде среде црно море,
Ми замрзна она црно море.
Се зачуди царот што да чинит.
Тога велит цара Мурат-бега;
„Леле боже, леле мили боже!
Поможи ми цар свети Никола!
Ја су чуло ти ми го поељвиш
Го поељвиш ова црно море,
Ти се мољам сега да ми дојдиш
Да ми дојдиш море да отмрзниш;
Да си појдам ја во света гора,
Ништо завал тамо да не сторам,
На игумен пештеш ке му даам!"
И му дојде стар свети Никола,
В р'ка држит стребрена патерица,
Го прекрсти она црно море,
Го прекрсти море го отмрзна.
Цар ми појде дури Света Гора.
Го видое уште от далеку,
Му рекое стару игумену:
„Бегај сега, старе игумене,
Да бегаме во гора зелена;
Оти господ мољба не ни дексал,
Оти душман дојде, се приблиза,
Оти душман живи ке не колит,
Ке не колит, живи ке не печит."
Побегнае во гора зелена.
Цар излезе на крај црно море,
И им пушти три млади елчии,
Да викает млади калугери,
Да викает, стара игумена,
Да си зеет голема пештежа,
Оти царот ништо не им чинит.
Со м'ка одвај и довикае;
Што им даде голема пештежа,
Што им даде три тоари азно
Три тоари светему Николу.
Го држеше стара игумена,
Два дни, три дни на гости да седит,
От гемиа цар ми не излезе,
Тук се врати, назад си отиде.

49.

СВЕТИ ПЕТАР

О т  С о ф и ј а

Свети Петар в рај походи,
В рај походи, там да б'де
Там да б'де, дор преб'де,
По него е стара мајка,
Тиком тиче, гласом хока.
Свет се Петар изобр'шта:
„Назад, назад, стара мале,
Ти не можеш у рај д' идеш,
Твоја душа греховита,
Че си била механечијка,
Ексик вино продавала
И водица придавала.”
Па свет Петар рај походи,
В рај походи, там да б'де
Там да б'де, дор прб'де.
По него е првњо либе,
Тиком тиче, гласом хока:
„Стој, почекај првњо либе,
И ја с тебе у рај д' идем!”
Свет се Петар изобр'шта:
„Назад, назад, првњо либе,
Ти не можеш у рај д' идеш,
Твоја душа греховита,
Че си чуждо работила,
Ексик ока доходила,
Твое не си придавала.”

50.

РЕШПЕЛ ГЕОРГИА

Кинисал ми Решпел Георгиа
Што ми наполнал до три гемии,
Прва со восок, втора со темјан,
Втора со темјан, трећа со масло;
И ми кинисал по црно море.
Ќар да ми ќарит на света Гора.
Одил што одил до стреде море,
Тој ден ми беше свети Никола.
Ми помрзнае до три гемии
Во стреде лето, во црвеника.
Бога помоли Решпел Георгиа:
„Егиди светен свети Никола!
Отпушти ми и до три гемии,
Јас да си појдам во света Гора,
Да и аризам на света Гара!”
Ми отмрзнало црноно море;
И си и тргнал до три гемии,
Решпел Георги ќар не ми ќарил,
Тук м' и аризал на света Гора.

49.*)

СИРАК ЈОВАН

Постигнала сирота вдоица
Постигнала едно м'шко дете;
Дете имат голема нишана;
На рамена криља позлатени.
Си го кладе во злата лељајка,
И го зави во кумаш пелена,
И го пови со срма повоја,
Си го лења и песма му пеит:
„Нани ми, нани сираче Јоане!
Да ми растиш, и да ми порастиш,
Да ми одиш во Будина града,
Да ми сечиш краљу негоа глава,
Да ми бидиш краља над кралеи!”
Бог и убил комши асеџии,
Што појдоа во Будима града,
Му казаа на краља от Будима.

*) Бел. на ред.: број 49 се повторува

Бог го убил краља от Будима!
Што ми пуштил до три елчии,
Ми појдоа во село Ладотер,
И догледа сирота вдоица;
„Ајви вие до три елчии!
Аљ сте дошле за вино, за ракија;
Зашто мене ми се постигнало,
Постигнало едно м'шко дете.” -
„Ајти тебе сирота вдоице!
Не сакаме ни вино, ни ракија,
Тук не пуштил краља од Будима,
Да ни даиш твое м'шко дете.”
Г' однесоа при краља од Будима,
И му виде крија на рамена,
А на р'ка писмо написано,
Писмо пеит, от' ке бидит краља,
От' ке бидит краља во Будима.
Бог го убил краља од Будима!
Што го фрли во темна з'ндана.
На рамена та што му дојдое,
Света Петка на лево рамено,
А на десното света Недеља;
Лепо дете ми го гледае,
И лепо ми го книга учее.
Тога краља ми се поболило,
Што ми лежа за три години:
IПто ми викна попој и владици,
Да го краља тие изповедвет.
И им велит краља од Будима:
„Ништо грех ја не сум сторило,
С'де фрлиф во темна з'ндана
Мало дете, што го постигнала,
Постигнала сирота вдоица
Постигнала в село Владимиро.
Дете имат голема нишана,
На рамена крија позлатени,
А на р ' ка писмо написано;
Писмо пееше краља да бидит,
Краљ да бидит во Будима града.”
Тога му велет попој и владици:
„Ајти тебе краља от Будима!
Што је овој грех што си сторил,
Да је зеиш дете от вдоица
Да му незнаит гробнина ке му је;
Баре да се гробнина му знаит.”
Бог го убил краља од Будима!
Што ми зборвит на Петре з'нданциа

„Ај собери коски от детето,
Да и отнесиме дома при мајка му,
Да му знаит негоа гробнина."
Кога отвори Петре з'нданџиа,
Глеат дете уште к'д' је живо;
Света Недеља на десно рамо,
А света Петка на лево рамо,
Му седее и книга го учие.
Ми се врати Петре з'нданџиа:
„Ајти тебе честиту краљу!
Уште мало дете било живо!"
Сам си појде во темна з'ндана,
Истргна сабја димишкиа,
Да пресечит сираче Јоана.
Што му скапна р'ка до рамена.
Тога скочи дете малечкоо:
„Ајти тебе краља од Будима,
Што си касмет ти голем имал
Сабја твоја глаа да пресечит."
Ми истргна сабја димишкиа,
Му ја пре'ече краљу добра глаа.
Си излезе сираче Јоане,
И ми седна краљу на столнина.

50*.)

## МАЛЕЧОК ЈОВАН

От Прилеп

Стигнала је Струмница невеста,
Стигнала је едно м'шко дете;
Го крстиле малечок Јоана,
С нога го љуљат со уста му пеит:
„Нани ми, нани малечок Јоане!
Два дни те гледаф, колку две години,
Три дни те гледаф, колку три години.
Ти ми имаш голема нишана,
На чело имаш крст позлакен,
Ако бог да и сугено бидит,
Ке му земиш цару царштината!"
Ја дочуле клетине комшии,
Ја наклеветиле дур при царот.
Цар ми прати до два чоадара,

*) И овој бр. 50 се повторува. - Бел. на ред.

Да ми земет тоа м'шко дете.
Два чоадара порти ми кљукват:
И портата им се отвори.
Си грабнаа м'шко дете,
Го однесоа дури при цара.
И цар им велит на чоадари,
„Варлете го в атојте да г' изгазет.”
Го варлие тие в атоите,
А това се качи на атои!
„Варлете го в силна вурна д' изгорит.”
Го варлие тие в силна вурна;
Кога сутра го видоа дете,
Скрсноѕе тоа к'де седит,
И ми пеит бела книга.

## 51.

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Та чуло ли с' разбрало
Какво с' је чудо сторило!
Да је за њашто, ни за што;
Владика беда бедило,
Че либи булче емирче.
Из черкови го извеле
В џемија го вовеле,
Сињо му џубе саблекле,
А зелено му облекле;
Златна корона свалиле,
Шарена чалма завиле,
И хоџата си викале
Владика да кимбињаса (?)
За пусто булче емирче.
Дето си булче стоеше,
Земја с' на две препукна,
И булче в земја пот'на;
Дета владика стоеше
Сини огњове гореха.
Ка го видјаха Турците,
Тие са турски кланеха
И турски са молеха.
И владиката са турски клањаше,
Кавурски бога молеше:
„Стори ма боже стори ма,
Стори ма и направи ма
На какво годе пиленце,
Далеко да си захвркна
Вов Светогорски манастир,
Та прјадна слуга да стана!”
Де стоја господ, та слуша,
Та си го стори направи
На сиво п'стро пиленце,
Та си далеко захвркна,
На Светогорски манастир,
Та прјадна слуга је станал.

## 52.

## ПАТРОНОВО ПОКАЛУГЕРВЕЊЕ

„Патроно моме Патроно,
Патроно пиле шарено!
Што је ова чудо од тебе?
К'та година крвнина,
Ова година два крва!
Што је ова ситно плетење?
Што је ова бела носење?
Што је ова левен одење?”

Је се нажали Патроне.
От куки стана Патрона,
Та си извади рувото,
Та си завали два огна;
В едниот варли рувото,
Во други врли дарои;
Та си отиде в Манастир.
Патрона ли им викаше:
„Калугерици мајчици!
Има ли место за мене,
И црна раса за става?”-
„Патроно моме Патроно,
Патроно пиле шарено!
Имаме место за тебе,
И црна раса за става;
Имаме млади ѓачиња,
Ѓачиња ке ни премамиш,
Лицето да си погрубиш,
Косата да си посмолиш,
Така ти дој си в манастир.”
И тотај стана Патрона,
Та си изгруби лицето,
Та си посмоли косата.
Кога си лице грубеше,
Жешки камења падвеа;
Кога си коса смолеше,
Крваа роса росеше.
Так ја примиа в манастир,
Калугерица да бидит.

53.

ЧЕТИРИ АНГЕЛИ

Хвала, боже, за чјудо големо!
'Сполај ти, боже, на дарбите!
Нејде шт' идем чјудо да гледами,
Че са збраха четири свјатии
Да разделат више на небеси.
Први беше сам свети Петар,
А второто сам свети Илија,
А третјото сам свети Никола,
А четверто сам Иван кртител.
Дето покрсти небо и земле,
И покрсти наши цар небесни,
Че си делат от рај божи кључи.
Е че иде огњана Мариа,
И след неја сестра Магдалена,
Че бегат от земја Паливјанска.
Ка ги види сам свети Илија,
Отговарја сам свети Илија:
„Леле варе огњана Марио,
И след тебе сестра Магдалена!
От' бегате от земја Паливјанска.”
Отговарја огњана Марија
На след неја сестра Магдалена,
„Е, сполај ти сам свети Илија,
Нали питаш, да ти некриеме;
Бог д' убие земја Паливјанска,

Тамо сја е вера разверила,
Не почитат ни башта, ни мајќа,
Нито брата, нито мила сестра;
Башта имат врла душманина,
Мајка имат клета робинчица,
Брата имат като измеќара,
Сестра зимат за своја си љуба
Е, сполај ти, сам свети Илија!
Не си ходат во чесни черкови
Не сја крстат, не сја богу молат,
Не си зимат света литургија."
Отговарја сам свети Илија:
„Леле варе, огњана Марио,
На след тебе сестра Магдалено!
Врнете сја вие сег' назади,
Та идете в земја Паливјанска
Аз шта лесно земја да смира,
Да разделим от рај божи ључи."
Врна си сја огњана Марија,
На след неја сестра Магдалена,
Та отишле в земја Паливјанска.
Разделиле все свети небесни
Разделиле више на небеси.
Што сја падна на свети Петар?
Паднало му от рај божи кључи,
Да отклича наши мртви души,
Да отклича и да ги заклича.
Што сја падна на свети Илиа?
Паднаха му летните облаци
И летните грмотјавици.
Што сја падна на свети Никола?
Падна му сја по море гемии,
По морето по д'лбоки води;
Кои мине да си сја прекрсти,
Да сја моли на свети Никола,
Та повече на свети Илија.
Што сја падна на Иван крстител?
Падна му сја кумство, побратимство.
Ка си узе сам свети Илија
М'гли, облаци, грмотјавици,
Ги затвори во черното море,
Че не даде во земја Паливјанска
Не даде три годин д'жд да вали.
Испука сја земја Паливјанска
Седемдесе педи на доле,
И јунаци с коне пропаднаха,
Но сја богу оште не предават,

Че не ходат во чесна черкова.
Тој им даде седемдесе болки,
Та лежале три години време;
И страшна сја коса пораснала,
Из косата змии пораснале.
Тогава сја на бога предали;
Та си зеле кои тојагичка,
Та си зеле кои патеричка,
Та отваждат во чесната црква,
Си сја крстат и богу сја молат,
Че си земат чесна литургија,
И отговарја свети Илија:
„Леле варе, огњана Марио,
И след неа сестра Магдалена!
Видите ли че смирих земја
Че смирих земја Паливјанска?"
Отговарја огњана Марија
На след неја сестра Магдалена:
„Е сполај ти, сам свети Илија!
Тебе господ да обича."
И тогава сам свети Илија
Им даде ситна љатна роса,
Че си роди земја Палестинска.*;

54.

МАРКОВО ИСПОВЕДВАЊЕ

Поболил се Марка Кралевике,
Што си лежал токму три години,
От ништо си иљач не наожал.
И му рече негва стара мајка:
„Ајти Марко, ајти синко миле!
Не си болен, синко, от господа,
Тук си болен, синко, от греои,
Да ти викна попој, дуовници,
Лепо да се синко изповедвиш,
Да си кажиш твоите греои."
Што си викна до девет попои,
И попои Марко-му велее:
„Кажи, Марко, твоите греои!"
Тога вели Марко Кралевике:
„А егиди попој, дуовници!

---

*)Погоре беше Паливјанска.

Ја си има големи греои;
На праина луѓе сум загубил,
Многу мајки ја сум си изгорил;
Ама еден греф с' имам најголем.
Кога појдов во Арапска земја
Се биефме со црни Арапи,
Арапите беа покотии,
Мие тие си и наделифме.
Бог је убил една стара баба,
Што голема марифет им каза;
Извадое нивни остри сабји,
И поземи ни и наредие,
Исеквее о'т коњи китици,
'Сем јунаци живи не фатие,
Не фрлие во темна з'ндана.
Кој си умре, кого го пуштие;
Ја си лежаф за девет години,
Ја не знаеф, ни лето, ни зима.
Цар имаше една мила керка,
Мила керка Арапска девојка;
Кога беше лете со цвекина,
Ми даваше п' една киска цвеке,
Ми велеше Арапска девојка:
„На ти Марко и ти да разбериш,
От' је сега лето со цвекиња!"
Кога беше зима со снегои,
Ми дааше грутка снегоита:
„На ти Марко сега да разбериш,
От' је сега зима со снегои."
Се почудиф тога што да чина,
Как' д' излезам от темна з'ндана.
Је измамиф Арапска девојка:
„Извади ме Арапске девојке!
Извади ме от темна з'ндана,
Ке те земам за млада невеста."
Се измами Арапска девојка,
Ме извади от темна з'ндана,
Кога беше царот на лоење,
На лоење во гора зелена;
Та си зеде до три добри коњи,
И си зеде три тоари азно.
Си ја качиф зад себе на коња;
Побегнафме во Прилепско поле.
Се застоиф на крај бела чешма,
Да пиеме една студна вода.
Се опулиф в Арапска девојка,
Кога видоф пусто лице црно,

Лице црно, пусти з'би бели,
И ми дојде грозно и неарно;
Тргнаф сабја је пресекоф глаа.
Тие ми се големи греои.
Кешке неа да је не загубеф,
До донесеф во мојава куќа,
При мојава стара мила мајка,
Да је држеф како мила сестра,
Ке је најдеф другар спроти неа,
Да не стореф големи греои.
Ја не знаеф во темна з'ндана,
Ни кога ми с'нце угрјевјаше,
Нито с'нце, нито месечина,
Јас не знаеф, ни зима, ни лето;
Таја мене дома ме донесе,
А ја неа на п'т је загубиф.
Тие ми се моите греои."
Си станае деветте попои,
Му пеае свети вангелиа,
Му пеае простени молитви,
Го пеае три дни и три ноке;
Го фатило Марко сон да спиет.
Кога от сон ми се разбудило,
Малу стана колку да си седнит;
По малу си Марко оздраило.

55.

## СТАНКОВИЌ ДУКО СЕ ИСПОВЕДВИТ

Болен лежит Станковике Дуко,
Болен лежит за девет години,
Искинал ми до девет постели,
По постели до девет перници.
Се разигра она слано море,
Ситен ветар от четири ст'рни.
Бран се дига више до небеси,
От дно морско с' виде до пеколи,
Се разигра она слано море,
Ке потопит лишан Света Гора,
Манастира лепи Хилиндара.
Изговоре Сава игумене
На оние триста калугери:
„Ељ чуете триста калугери!
Ке ви речам една нуждна реча,

Соблечите свила и кадифе,
Облечите рuво калугерско,
На главите капи камилафки
Под мишките стакли позлакени,
На гушите златни петрахили,
Облечите златните одежди,
Облечите на ваши грбиње,
На р'цете златни нар'квици,
Та земите книги вангелии,
Да с' крстиме, да богу се молиме,
Бељки нешто господ ке поможе.”
Па се мољат богу со се душа,
А поике море се разигра.
Изговоре Сава Игумене
На оние триста калугери:
„Ељ чуете триста калугери!
Ај д' оиме во темна килиа,
Болен лежит Станковике Дуко
Јуш него ја да го исповедам,
Ја ке умри, ја от бога ке с' прости.”
Напред одат триста калугери,
И по ними Сава игумена,
Па ми оде у темна килиа.
Изговоре Сава игумена
На онего Станковиќа Дука:
„Сине мои Станковиќе Дуко!
Кажи, сине, што си погрешило?
Болен лежиш за девет години,
Си искинал до девет постели,
По постели до девет перници,
Из коските трева изникнало,
Из тревата љути змии лазат,
С очи гледаш, со р'це не фаќаш!”
Изговоре Станковике Дуко
На онего Сава игумена:
„Ако можи за правда да биде
Све ќа кажа мои греховите.”
„Кажи, сине, што греои имаш?”
Изговори Станковике Дуко
На онега Сава игумена:
„Ели можиш за правда да бидиш,
Ке си кажам мои греховите:
Ништо не сум богу погрешило
Зaљубиф три млади свети Јоана,
Си изгореф три трла јаганца.” –
„Друго што си богу погрешило?” -

„Оган дадоф на три амбара жито.” –
„Друго што си богу погрешило?” –
„Па си обраф девет манастира.” -
„За манастир господ ке те просте.
И от другите г'би грехои
Г'би грехои се проштаваш;
А за трите свети Јованите
А за трите бог не те проштават.
Ке те праша праву да ми кажиш,
Друго уште што си погрешило?”
Проговоре Станковике Дуко
На онего стара игумена:
„Ме насили еден силен ѓаол
Па си станаф во света недеља,
Па си зедоф коњи и соколи,
По соколи хрти и з'г'ри,
Ке си одеф по гора по лова;
И стрети ме моја стара мајка,
В р'це носе две бели проскуре,
Си служеше светега Георѓа,
'И носеше в црква за наора.
Ме насили еден силен ѓаол,
И си слегвам от коња на земја,
И си отмаф две бели проскури
От мојата мила стара мајка,
'И раскаршиф на хрти, з'г'ри.
Хрти јадат, з'г'ри не јадат.
Тога мене мајка ме прок'лна:
„Сине мои Станковике Дуко!
Болен да лежиш за девет годин'
Да искиниш до девет постели,
По постели до девет перници.”
Па ја фатиф моја стара мајка,
Па ја кренаф по више от мене,
И ја удриф от та црна земја.
Тоа сум си богу погрешило.”
Проговоре Сава игумена
На оние триста калугери:
„Да земите еден, лесен камен,
Лесен камен што да ми тежит
Да ми тежит дур до триста ока,
Да врзите Станковик на грло,
Варлете го Станка во морето,
Дан' ке го Станка море приими.”
Па што беа триста калугери!
Врзаа му тои лесен камен,

Што да тежит дур ' до триста ока.
Го варлие Станка во морето.
А морето Станка не го прибра,
А морето биле си пабегна
Се потргна до четириесет
Четириесет и четири чекори.
Кога одат Рисјани на закон,
Кога ми одат на ден Петровден,
До денеска с каменот је скамен.
И от тогај поатдамна било,
Кој ке грешит негоје миле роде,
Кој ке греше на милата сестра,
Кој ке грешит негое мило роде,
Никој п'т грех немат проштаање.-
Што да слушат све весело било,
И от бога повелико здравје.

56.

ДВА БРАТА И СЕСТРА

О т  С т р у г а

Два се брата милно милуваат,
От ошто се браќа милуваат,
От еднош се браќа посвршие,
И от еднош си се ожение;
Си зедое две млади неести.
Си имае една мила сестра;
От ошто је сестра милувае,
Напраие шарена одаа,
От милости сестра не ја м'жат,
Си ја држет в шарена одаа.
Тук се чудет две млади неести,
Како да је сестра отмилеет
От нејзини до два мили браќе.
Си имае едно м'шко дете,
И обете си се сузборвее;
„Кога ке одет браќе на лоење,
Д' отклучиме шарена одаа,
Да сегниме во нејзини џепеј
Д' извадиме нејзини ножина,
М'шко дете да го загубиме,
Туку да је сестра отмилиме,
Отмилиме ад нејзини браќа."
Како шта се кучки сузборвее,
Така си го зборот свршие.
Браќа ошле в гори на лоење.
Отхлучие шарена одаа,
Украдие фрушкине ножина,
Среде диван дете загубиле,
Се со крви ножје утопили
Во џепеи ножје је кладое,
И одаа си ја заклучие;
А та уште не се разбудила.
Кога ми се зора обзорила,
Ми дојдое нејзините браќа:
А две кучки на диван пиштеет.
Се зачудвет нејзините браќа:
„Ајви вие две млади неести!
Што је ова вие што чините,
Што си коси вие растуриле?
Али ни је сестра загинала?" –
„Ајви вие два браќа рогени!
Бог ви убил вашите ќудои!
Бог ви убил и вашата сестра!
Зашто си ја милно милуафте,

Голем унер сестра ви напраи!”
Мили браќа си се саштисале,
Кога рекле две млади нсести –
Ви загуби ваше м'шко дете. –
Тога зборвет два браќа рогени:
„Не је кабил сестра да сторила,
Наше дете да го загубила!”
Тие кучки пак шт им велеет:
ÂА егиди два брата рогени!
Кога не је ваша мила сестра,
Отворите шарена одаа,
Да видите ваша мила сестра.
Два брата ми на одаа ошле
Со кротко је одаа отворвет,
И си влегле при сестра рогена.
От еднош је сестра не разбудвет,
Со кротко је сестра разбудие.
Сестра им се мошне уплашила;
„А егиди два браќа рогени
Што је пискот на диван високи?” –
„А егиди наша мила сестро!
Аљ не знаиш што си сработала!
При милоста што си ја имафме,
Наше дете си го загубила!”
Тога ми се сестра уплашила,
Тога ми се сестра зак'лнала:
„Ајви вие два браќа рогени!
Што је овој збор што ми зборвите!”
„Кога си ни, сестро, на пра'ина,
Изваи си твоите ножеи,
Што се ножје в крви утопени.
Тук и мие ке те загубиме.”
Је изваје во стреде двореи.
Мила сестра на браќа им зборвит:
„Ејви вие два браќа рогени!
Во двореи крв да не чините,
Туку да ме браќа однесите
Однесите во гора зелена,
На некоа рудина детелина;
Тамо имат едно суо дрео
Тамо имат една суа чешма.”
Како им се сестра помолила,
Така си је два брата почуле,
Је однесоа во гора зелена;
Си најдое трева детелина,
Си најдое чешма исушена,
Си најдое дрео исушено.
Тога велит нивна мила сестра:
„Ајви вие два браќа рогени!
Ако су ви дете загубила,
Никога да чешма не протечит,
Суо дрео пак суо да бидит,
Детелина да ми се не родит.
Ако сум си на божја пра'ина,
Сега чешма да би ми протекла,
Суо дрео да би израстило,
Детелина манастир да бидит.”
Уште речта не ми ја дорече,
Суо дрео начас израстило,
Начас чешма вода ми протече,
Детелина манастир се стори.
Тога велит, нивна мила сестра:
„А егиди мои мила браќа!
Се што болно ке ми се поболит,
Се да дојдит овде да оздраит;
А вашите две млади неести
Да би ми се болни поболиле,
Да ми лежет за девет години,
Да искинет по девет постели,
Нигде иљач, браќа, да не најдет,
Тук да дојдет на моја липсана,
Да би им се црква затворила,
За ним вода да би пресекнала,
Назод со ним да си се вратите,
И поболни да и однесите,
Во друмои да и остаите;
И ним очи чавки да копает,
Волци месо да им го јадеет,
Нигде коски да им се не нает;
Лудо дете со мене да бидит!
Сега браќа да ме загубите,
Крфта моја алал да ви бидит
На љубофтга, што мене љубифте!”
Нивни браќа си ја загубиа.
К'де крфта је се истурила,
Тука ми се црква отворила,
К'де глаа нејѕе је паднала,
Алтар ми се тука сӯградило;
К'де с'лѕи таја обронила,
Тамо вода ми се отворила,
С' отворила вода лекоита.
М'шко дете при неа се најде,
М'шко дете ангел ми се стори;
К'та дена литургиа служит.

Што да ми се болно поболеше,
Да појдеше здравје ке најдеше.
Кога браќа назод се вратие,
Си најдое две неести болни;
Ми лежале за девет години,
Искинале по девет постели,
От нигдека здравје не ми нашле.
Си дочуле црква Врачарница,
На онаа гора зелена,
Што да појде се здравје наожат.
Тога велет две млади неести
„Ајви вие два браќа рогени!
Што сме чуле во гора зелена,
Што имало црква Врачарница,
Што имало вода лекоита,
А во црква едно лудо дете,
К'та дена литургиа служит;
Што да појдит тамо се оздраат,
Аљ је кабил да не однесите!"
Си станае два браќа рогени,
Си зедое две млади неести,
Однесое во гора зелена,
Си најдое црква Врачарница,
Си најдое вода лекоита.
Колку мало дете го дочуе,
Го дочуе дете к'де пеит.
Колку ми се мало приблизале,
Начас царква им се затворила,
А водата им се пресекнала,
Лудо дете им се зам'лчило.
И тога на браќа им текна,
Оти им је нивна мила сестра.
Поминае по стрмни друмои,
На друмои си и остаие:
ÂАјви вие две млади неести!
Как сторифте, вие да најдите,
Како ние сестра загубифме,
Како што ве сестра помолитва,
Така и клетва вам да се фатит!"
Чафки очи тога им копае,
В'лци месо тога им јадое,
Уште душа тие не давае!
А два брата коњи си јавнае,
Назад си се во гора вратие,
На сестра си ми се поклоние:
„Наша сестра ти да не проштааш!"
Мила сестра браќа си простила,
И им црква сестра отворила;
И вода се тога отворила,
И дете се в црков распеало.
И нејsини два браќа рогени,
Се сторие црни калугери,
От црквата не се отделие.
И денеска црква нишан стоит,-
Што слушало све весело било.

57.

## КРАЉ ШИШМАН, КРАЉ ЛАТИН И ОВЧАР ТАБАРИНА

О т   С т р у г а

Посвршил се краља Шишманина,
Се посврши от краља Латинина.
Бог го уби краља Латинина,
Кога ми је не'ста посвршило,
Голем каул тои ми врзало:
„Ако земаш твоите мнукои
Твој мнукои, војној синои,
Ке се вратиш назод без нееста;
Оти ми се на кавга кавгаџии,
А на вино ми се пијаници,
А на сабја ми се кесеџии.”
Тога велит краља Шишманина:
„Не и земам, туку да ми даиш
Да ми даиш убаа нееста.”
Је посврши убаа нееста.
Дојде коа, дојде лепо време.
Да ми канит китени сватои,
Дојде коа,дојде лепо време,
Поканило от крај до крај земја;
А негоите мнукои не канил.
Тие ми се мошне наљутиле,
И ворет на своја стара мајка:
„Ајти мајко, стара мајчице!
Зашто вујко на свадба не канит?
Голем пештеш ја ке му однесеф
Ке му носеф триста кила чејнца,
Другиот триста тоари грозје,
Најмалиот триста руди овци!” -

„Ајви синкој, ај мили синои!
Ако вие ми имате атар,
Да оите на зорум по сватој
Ак' на свадба вујко не ве кани.
Бог го уби краља Латинина!
Кога сврши убаа нееста,
Каул стори вас да ве не земат,
За да пострамотит ваши вујко.” –
„Ајти мајко, ајти мила мајка!
Кога знаиш оти сме најјунак,
Него пушти на зорум по сватој!”
Тог' им велит нивна стара мајка:
„Ајви вие мој мили синои!
На вас атар да не ви останит,
Оти Мирче најмал је појунак.
Кога ојдоф во зелена гора,
Кога ојдоф ручег да му носам,
Си го најдоф под евла заспано;
Кога Мирче душа поземаше,
Врвоите ми и убораше;
Кога Мирче душа подааше,
Врвоите ми и исправаше;
По тва знаам, оти Мирче је појунак.”-
„Ајти мајко, ајти стара мајка!
Како Мирче да го донесиме?” –
„Ајви синој, мои мили синој!
Напишите една бела книга,
Пуштите ја с пиле соколоо; -
Како знаиш в дворје да се наиш,
Оти мајка ни је з' умирање,
Аљ ке ја наиш жива, али не.”
Написае таа бела книга:
„Кака знаиш, Мирче, наши брате,
Кака знаиш брго да си доиш,
Оти ни је мајка мошне болна,
Аљ ке ја наиш жива, али не.”
Написале книга и пуштиле,
Ја пуштиле с пиле соколоо.
Ми однесе пиле соколоу,
Ја однесе во гора зелена,
Ја даде на Мирче помалечек.
Кога книга Мирче ја пеало,
Мирче ми се с ' лѕи заронило;
Како ми ја книга отпеало,
Така Мирче стадо ми турило
Си турило девет стада овци,
И пред пиле се нашло во дворје.

И ми најде негва стара мајка,
К'де седит на диван високи. –
„Бог те убил моја стара мајка!
Што ми пушти грдине абери,
Што ми пушти во гора зелена,
Да си турам стадо неброено!”
„Ајти синко, Мирче помалечек!
Жити бога, Мирче, единего,
Жит' босици, што сум те доала,
Ке те пуштам у вујка на свадба,
Да ми оиш на зорум по сватој,
Без да знаит твои мили вујко!”
Тога стана Мирче помалечек,
На мајка си атар не расипал;
И си јавна своја брза коња,
И си кладе гуна табарина,
Отиде у краља Шишманина,
Ни кането, Мирче, ни честено;
И си најде китени сватои,
К'де јадат и к'де ми пијет;
А Мирчета баре не пречекват.
Мирче седна на крај во децата.
Јадет, пијет, кинисвет по не'ста.
Мирче одит на зорум по сватој
Мирче неговото мило мнуче;
Краљ Шишманин одит ужалено,
Ужалено, мошне умилено,
Зашт' не беа негој три мнучина,
Зашто многу без неста се вратие.
Отидое во кралски дворои,
Отидое у краља Латинина,
Јадет, пијет, три дни и три ноќе;
Тога велит краља Латинина:
„Не је унер да јадите, да пиете,
Тук' је унер, унер да сторите –
Кој је јунак от јунака роден,
Низ злат прстен да поминит стрела;
Така даам убава невеста.”
Сите сватој ми се зачудие,
Сите сватој в земи попаднале;
Краљ Шишманин р'цете си кршит,
Ронит с'лѕи по бели образи.
Тога велит овчар табарина:
„Ајти тебе краља Шишманина!
Што се т'лчиш по бели колена?” -
„Ајти тебе овчар табарина!
Как да не плача, да не се т'лча,

Што ми сакат голема унера,
Така јаска нееста да земам;
Баре не си каниф мој мнукои
Тога ја не ке се пострамотеф.”
Тога велит овчар табарина:
„Немај гајле, јас ке ти го свршам.”
Златен прстен кладое на нишан,
Како фарли, низ прстен помина.
Как' погоди, така се зарадви
Се зарадви крaља Шишманина.
Пак, им велит крaља Латинина:
„Кој ке можит три злати јаболка,
Да познајт кое от која година је!”
Тога сватој ми се зачудили,
Свите сватој в земи попаднале.
Тога велит млада овчарина:
„Денесите три злати јаболка,
Донесите маштрапа со вода!”
Донесоа три злати јаболка,
Донесоа маштрапа со вода.
Ми ги фарли јаболка во вода,
Прв ' јаболко остана над вода;
„Ова, велит, оломнанско беше;”
А второто во среде маштрапа;
„Ова, велит, је ланско јаболко.”
А треќото на г'зер паднало,
„Ова велит, ми је годинешно.”
Пак им велит крaља Латинина:
„Три еднакви к' облечам девојки,
Да познаиш која је невеста.”
И истаил три лепи девојки,
Еднолики трите токлоглаи.
Пак се чудит крaља Шишманина.
Тога појде овчар табарина,
Појде овчар при лепи девојки,
И им фарља ж'лтине дукади;
Која је нееста дукад' да не земам,
Која не је да земам дукади,
Оти сега глаи ми играет.”
Тои фарљат неста простум стоит,
А девојки си берат дукади. –
„На ти, крaље Шишманине, неста,
И бегај си сега со сватои.”
Друга мома си фатил за рака
И си ја фарли под табарина,
Пак по сватој на зорум си одил;

Отидое в дворој Шишманови;
Ми го чествет овчарина многу;
„Не сум овчар, тук' сум твој мила мнук,
Ајде сега на мојата свадба
Зашт' си грабнаф за мене нееста”
Кога пошле во дворје Мирчеи,
Го видела Мирчеата мајка,
Го видела в р'це се пљуснала:
„Бог те убил Мирче помалечек!
Зашто вујка ти си пострамоти,
И преграби негова невеста!” -
„Ајти мајко, ајти стара мајко!
И за него, мајко, и за мене,
И за мене јунака си зедоф.”
Јале, пиле три месеци дана,
От како ми је нееста зеле.

58.

ЦАР И. ШИШМАН

Од как сја е, мила моја мајко ле, зора зазорило,
Од тогас е, мила моја мајко ле, војска проврвјало,
Кон до коња, мила моја мајко ле, јунак до јунака;
Сабити им, мила моја мајко ле, като јасно сл'нце,
Оган свјатка, мила моја мајко ле, през гора зелена,
Војвода им, мила моја мајко ле, сам цар Иван Шишман,
Отговарја, мила моја мајко ле, сам цар Иван Шишман:
Боже силни, мила моја мајко ле, боже с ' здатељу,
Помогни ни, мила моја мајко ле, сила и јунаштво!
Бој штем да сја бием, мила моја мајко ле, на Совијско поле
Крв ште леим, мила моја мајко ле, за Христово име,
Ште прославим, мила моја мајко ле, Христјанска вјара.*)

---

*) В Самоков ходит предание за последниот бој, кои Болгарскиот цар И. Шишман направил со Турците, и на кои царот смртелно се рани на јуначкото поле. Следујуштето предание извлекохме из п'тническите записи од Г. В.Чолакова.

Предание. - Турската ордиа била во Костенец, а Болгарската околу Самоков на место, кое се викат Сефер Чешмеси Баир. На тои решителни последни бој Царот Шишман се рани на седум места; и к'де прсна крвта му, тамо извреха седум кладенци, кои и денеска носат това име и сет в растојание од Самоков еден четварт од часот; И к'де прснала повике крв, тамо изврел поголем кладенец. Од Седумте Кладенци Царот Шишман тешко ранен се тргна в

59.

ДЕТЕ МАЛЕЧКОВО И ЛАМИА

С'нце и месец ми се облогвее –
„А егиди јасна месечино!
Обев еднош мие д' угреиме,
Обев еднош мие да зајдиме.”
С'нце угреа рано на утрина
От утрина до ручега дојде,
Тога угреа јасна месечина.
„Чекај, чекај с'нце неверниче!
Али вака вера си држало,
Обев еднош ке си угреиме,
И пак обев ке си зајдиме!”
И говори она лепо с'нце:
„А етиди јасна месечино!
Не се греит мори на пладнина,
Тук се греит мори на утрина!”
И говори јасна месечина:
„А егиди с'нце неверниче!
Не угреаф рано на утрина,
Зашт' си гљааф голема унера!
Збила ми се млада вдоичица,
Да постигна она м'шко дете;
Седум баби што ми ја бабие,
Одвај ми го дете постигнала.
Кога дете от мајка се роди,
Ми се роди и в час ми зазборва:
„А егиди моја мила мајка!
Пови ме во кумаш пелена,
Та стегни ме со срмени повој,
Остаиме три дни и три ноќе
Остаиме малу да поспиа.”
Как је рече мајка така стори;
На трите дни дете се разбуди;
И говори дете малечкоо:
„А егиди мајко, мила мајко!
Али имаш таткоа брза коња,
Али имаш таткоо оружје?”
И му вели негва мила мајка:
„А егиди мои мили синко!
Таткоа ти брза коња имам,
И оружје таткоо ти имам.” –
„Али имаш таткоо бело рубо?” -
„Имам, синко, таткоо ти рубо.” -
ÂАко имаш рубо извади ми!”
Си отвори свои шарен ковчег,
Му извај таткоо бело рубо,
Се промена, лепо се наружи,
Му изваи таткоо оружје,
Му изваи коња певлиана;
Си излезе од витите порти,
Не се кажвит дете к' де к' одит.
Дете одит у свој мили вујко,
Дете одит у вујка си Јанкула.
Вујко чини свадба три месеци,
Свадба чинит, а ниет си немат,
За да одит п' убаа нееста;
Го страф д' одит п' убаа нееста;
Бог је убил кучкана Ламиа
Ми паднала на рамни п'тишта,
Што поминвит куртулиа немат.
Кога појде дете во дворои,
Си разигра коња певлиана
Тук се вртит околу сватои
Тук се вртит с голема љутина: -
„А етиди китени сватои
Да ти кажиме чудо големо;
Ево имат три месеци дана
К'е јадите и к'де пиете,
Не оите п ' убаа нееста!” -

---

крепостта (од која и денеска стојат развалини) на место, кое се издигат на десната ст'рна на дервенот, одеештем од Самоков. В крепостта умре од раните, и тамо се закопа. Гробот му состоит од натрупани камења в д'лжи'на шест аршини. Турците това место викат К'с'м Ефенди, т.е. св. Димитриа, и честат гробот како свет; и за това го посештават секои петок, ако и п'тот да је стрмен. Бој ' т се сторил околу дваесет и шести ден од Октомврија, и Турците верват че св. Димитрија им помогнал на победата.

„А егиди дете малечкоо,
Бог је убил кучкана Ламиа,
Ми паднала на рамни п'тишта,
Што поминвит куртилиа немат;
Страв имаме д' ојме по нееста.” –
Стан'те, стан'те, по мене идете,
Јас ке ода напред пред сватои!”
Си станаа китени сватои,
Кинисае д' одет по нееста;
Дете одит напред пред сватои,
Сватој одет по малечко дете.
Прибизае крај кучка Ламиа,
Тука ми и сватои застои.
Тог' истаи ж'лта боздогана,
Ми истаи сабја димишкиа,
Со сабиа по грло ја сече,
Со боздоган по срце ја парит.
Што ке видит чудо и големо!
В бело срце три рала сватои,
По сватои три млада зетеи,
До зетеи три млади нееста;
Сите ми се чудо зачудие.
Отидое п' убаа нееста,
Во дворје је злата јаболшница.
Јадет, пијет, нееста земает.
Јаболшница дете ја откорна,
Што рожаше три злати јаболка.
Си киниса напред пред сватои,
Си отиде в дворје Јанкулои,
Што го гледат, се чудо се чудит,
Јунаштина што дете сторило.
Си дојдое сватој со нееста;
Тога ворит дете малечкоо:
„А егиди мои мили вујко!
Ево имат три месеци дана,
Как јадофте, пиефте за свадбата;
Ајде сега дома си сватои.
Да јадиме моето крштење!”
Се зачуди вујко му Јанкула,
И си зеде китени сватои,
Си отаде у свое мило мнуче,
И крштење јадет три недели.”

60.

СЕКУЛА ДЕТЕНЦЕ И АЛТАН – SВЕЗДА

Коња коит Јанкула Војвода,
Коња коит рано во недеља,
Плочи клаат от карагрошеи,
Клинци клаат срма прецедена,
Четир' нose четири хиљади.
Го доглeда Секула мило мнуче,
Го доглеа и лепо говорит:
„А егиди мој вујко Јанкула!
Што те тебе нужба дотерала,
Коња коаш рано во недеља,
Плочи клааш од карагрошеи,
Клинци клааш срма процедена,
Четир' nose четири хиљади!” –
„Егиди Секула мило мнуче!
Јас ке одам на мојот виљает
За тва коам коња арџелио.” –
„А егиди мои мили вујко!
Јас ке ти се тебе милно моља,
Да ме земаш на твојот виљает,

Твој вилеет земја Арбанешка,
За да видам што унер чините!”
И говори вујко му Јанкула:
„Егиди Секула мило мнуче!
Јас ке појдам на ден Велипеток,
Тамо игрет до три вити ора;
Прво оро се добри јунаци,
А второто се млади невести,
А треќото се добри девојки;
Напред играт Ѕвезда Алтан - ѕвезда,
А до неа Цвета Арбанешка;
Ѕвезда држит златена маштрапа,
Полна, рамна со вода студена;
Кој посаквит све вода му дават.”
Пак се молит Секула Детенце:
„Да ме земиш мој вујко Јанкула!”
„Јас те земам Секула Детенце,
Дан' ми крениш голема срамота!”-
„А егиди мој вујко Јанкула!
Ак' ти крена голема срамота,
Кога назод дома ке си ода,
Ке помина на мој војни копје,
Да се удра в мое бело срце!”
Го заверва вујко му Јанкула,
Си го зеде на свои вилеет,
Си појдое на ден Велипеток.
Там' најдое до три вити ора;
Прво оро се добри јунаци,
А второто се млади неести,
А треќото се добри девојки.
Напред ми је Ѕвезда Алтан - ѕвезда,
А до неа Цвета Арбанешка,
Ѕвезда држит златена маштрапа,
Полна, рамна со вода студена.
Тог' с' излуди Секула Детенце,
Је посака та вода студена,
Је посака на Ѕвезд' Алтан - ѕвезда,
Је посака и вода му даде.
Бог го убил Секула Детенце!
Не је фати за златна маштрапа,
Тук је фати за р'ка десница,
Та је фарли на коња зад себе;
Дупна коња по гора да бегат.
Си помина крај свој војни копје,
Та се удри в свое бело срце.
Тога велит Секула Детенце:

„А егиди убаа девојко!
Извикај Ерина Самовила,
Таја ми је верна посестрима,
Таја знаит билки чемерлики,
Ке ми оздрајт мое бело срце!”
И говорит убаа девојка:
„А егиди незнаен делиа
И да викнам мене не познаат,
Не познаат мене по гласои;
Само викни тебе ке познајт.”
Само викна Секула Детенце:
„Ајде, ајде Ерино Самовило,
Ајде, ајде моја посестримо!
От' си паднаф на мој војни копје,
Та се удриф в мое бело срце;
Донеси ми билки чемерлики!”
Уште зборот не ми го доречe,
Вчас ми дојде Ерина Самовила,
Му донесе билки чемерлики,
И назоли нему бело срце.
Вчас ми стана на нога јуначка,
Си се качи на коња брзего,
И си качи убаа неeста,
Си отиде тога дури дома,
Та си појде на свој вити порти,
Не чекаше мајка да извикнит,
Преку беден со коња прескочи;
Во дворои неeста је сметна.
Тога викат на својата мајка:
„Слези, слези моја мила мајко!
Слез' да видиш чудо и големо!
Си донесоф убаа неeста,
Теб' одмена а мене постеља.”

61.

## СТОЈАН

От Панаѓуриште

Маре Стоене, Стоене,
Стоене един у мајќа!
Стојану госте додоха
Девет сестрици кралици,
Десета сестра царица;
Донесе м'шко детенце,
М'шко и дете врлаче,
Врлаче врло душманче,
Ка ревна, веке не м'лкна,
А вода нема ни капка.

Дават му вино, то неште;
Но като вика „водица,
Водица,уjчо водица!"
Стоjан je jузел две стовни,
Та je на вода отишал
На Самодивско езеро.
Тамо завари три жени
Три жени, три Самодиви,
Че са в езеро миеха,
М'шки си дjаца к'пеха.
Като видjаха млад Стоjан,
Три жени кажат Стоjану:
„Маре Стоене, Стоене!
Та што та носат тадjава,
Оште петлите не пеле.
Иди си дома, Стоене,
Маjќа ти да те лекува."
До де петлите пропjаха,
Доде да с' иде млат Стоjан,
Два п'ти петли пропjаха,
Клета го глава бл'сн'ло,
Јbута го треска растресло,
Та легна Стоjан, та jумре.

62.

ЦАР И ЦАРИЦА

Заспала ми je царица
Царjу на десно кољано,
Цар си царица будеше:
„Jа стани, либе царице!
Че божек тропа на порти,
Та стани да го подариш."
А царица му думаче:
„Царjу ле, господарjу ле!
Оти ма сега сабуди,
Какво ли гледах на с'не!
Гледах го не догледах го:
Сл'нце на земjа падн'ло
И по сл'нце-то месеца,
И по месеца звездите."
Цар си царици думаше:
„Либе хубава царице!
Нам това не je на добро.
Сл'нцето ни je царството,
Звездите ни je аскера,
Месеца сме ние сос тебе."
Тако с' това думале,
Оште го не издумале,
То тежак аскер дофтаса,
Та си са царjа фан'ле,
Т'а го са на кон качиле,
Назат му р'це врзаха,
Под kон му нозе коваха.

63.

ЦАР И СОКОЛ

Завил са je сив бjал сокол
На царови равни двори,
Сега три дни ка са вие,
ни с' вдига, ни с' слага.
Гледаха го царовите
Царовите чохадаре,
Та си царjу одговарjат:
„Ејти царjу честити!
Завил сjа е сив бjал сокол
На твоите равни дворjе,
Сега три дни ка са вие,
Ни с' вдига, ни с' слага."
И цар си им одговарjа;
„Jа хврлете ситна мрjажа,
Ситна мрjажа со ченгеле!"
Паслушаха чохадаре,

Та хварлиха ситна мрјажа,
Сакол хврчи ошт' на горе,
Оште горе над мрјажата.
Извил са е сив бел сокол,
Падна царју на коњано,
Се е излегло да гледа;
Та си падна бјало книже,
Из книжето ситно писмо,
И цар си им одговарја:
„Еј царови чохадаре!
Ја викајте поп Никола,
Да расчете бело книже,
Та да види што е в книже,
Што е в книже написано.”
И викаха поп Никола,
Книже чете сл'зи рони,
Та на царју одговарја:
„Еј та царју ле честити!
Е' ми глава, е' ти сабља!
Азе три дни да попувам,
А ти три дни да царуваш.”

64.

О т  С о ф и ј а

Заиграла е донанма
У Цариграда голема;
Се е излезло да гледа;
Излела е и Марија,
На р'це царче изнела.
Загледала се Марија
У таја пуста донанма;
Окр'н'ло са царчето.
Царицата и говори:
„Мариа, царче да најдеш,
Ил' ти отрезвам р'цете,
И ти очите извртам.”
И Марија и говори:
„Царица, млада глупава!
Немој ми врте очите,
Немој ми сече р'цете,
Нало ми обричи косата,
Та ме отлична остави,
Та од град на град да ходим,
И да ти тражим царчето.”
И царицата послуша,
Та и обриче косата.
Па от град на град ходила
Заиграла е донанма
У Будин града голема,
И Мариа е отишла.
Излезли с' Будинци
Будинци стари кметове,
Изнели царче на р'це.
Марија царче познала
Познала и го в'зела,
Па на Будинци говори:
„Будинци стари кметове!
Дали на цара да кажем?”
И Будинци и говорјат:
„Недеј на царја не кажеш!
Ето ти тјашко имање,
Веке шо можеш да дигнеш.”

65.

СИМОН И НЕГОВА НЕВЕСТА

Посвршил се Симон добар јунак,
Си се сврши и ми се ожени.
Јале, пиле три дни и три ноќе;
Дошла коа, дошла лепо време,

Да го клает во бела гердека;
Цар ми пуштил до три капиции:
„Земите го Симон добар јунак;
Оти мене војска ме надоли!
Како ке г' најте, така да го зејте,
Ак' је голо, голо да го зејте.”
Ми дојдое до три капиции,
Еднош кљуквет, а два п'ти виквет:
„А излези Симон добар јунак,
Да ми одиш на војска циреа!”
Тои спиет во бела гердека,
Бар' не знаит, от' на врата кљукает
Ми кљукает до трине елчии.
А убава нееста ми слушат,
Страм је било јунака да скорнит,
И си ронит с'лѕи по образи;
С'лѕи п'адвет на негоо лице,
Дури ми го с'лѕи попариле.
Тога ми се Симон разбудило:
„А неесто мое добро мило!
Што те тебе нужба натерало,
Незнаено, уште невидено,
Та ни оба мие отпознати,
С'лѕи рониш дур ме попарие!” –
„Ајти тебе Симон добар јунак;
Како, Симон, ја да не си плача
Како, добро, да не рона с'лѕи!
К'де кљукает царски капиции,
За да одиш на војска циреа.”
Тој час Симон на нога ми рипна,
И отвори негој вити порти,
И ми виде до три капиции;
И тие три силни капиции
Как го најдое, така го грабнае.
Тога велит Симон добар јунак:
„Не неида, та ме пограбвите;
Да си зеам моја брза коња,
Та да идам на војска циреа!”
Повратил се Симон добар јунак,
И ми влезе в темна конушница,
И опитвит девет атли коњи.
Сите ми и бутур пофатило,
Сите коњи в земи попаднале,
С'де еден ми се одг'орило: -
„А егиди Симон добар јунак!
Изжули ми мои триста рани,

Та клаи ми седло шикосано;
Да оиме на војска цареа!"
Го поседла своја брза коња;
И ми велит убаа нееста: -
„Ајти тебе Симон добар јунак!
Земи, Симон, ова киска цвеке;
До кога ке стоит разцутена,
До тога ја тебе ке те чека;
Кога киска ке ми ти изгорит,
Тога млада ке ти се прем'жа."
И отишол Симон добар јунак,
И отишол на војска цареа,
Ми воивал за девет години,
Дури ми се Симон забораи,
Што си зборвал с убаа нееста;
Тук' му велит негва брза коња:
„Ајти тебе Симон добар јунак!
Види киска ти је подгорена,
Невеста ти сега се прем'жвит,
Земи изан от нашего цара,
За да брго не'ста прифтасаме."
Тога Симон трчат прау при цара,
Ронит с'лѕи, и р'це си кршит:
„Ајти тебе цару татко мои,
Дај ми изан дома да си ода,
От' денеска неста се прем'жвит!"
Цар му велит „ак' сакаш невести,
Имат овде колку да ми сакаш!
Ја си има до триста алајки,
Одбери си, Симон, која сакаш!"
Симон мошне ми се ујадвело,
Мошне младо ми се уплакало;
И си појде при своја брза коња;
„А егиди моја брза коњо!
Моиот цар изан не ми дават." –
„Брго појди на наша царица,
Таја, Симон, изан ке ти даит!"
И си појде Симон добар јунак: -
„Ај царице, ај господарице,
Ти се мољам, о господарице,
Жити бога, да си појда дома,
От' денеска не'ста се прем'жвит!"
И му велит нему царицата:
„Трчај Симон да зафтасаш не'ста!"
Тога велит коња, брза коња:
„Престегни ми мои црни очи,

Зашто не гља к'де ке си ода,
Ако сакаш не'ста да фтасаме."
И му врза негој црни очи;
И си летна коња по небеси,
И си стигна по крај негоо село.
Тамо најде свои стари татка,
Си го најде к'де лозје копат
Лозје копат и с'лѕи ми ронит.
Ми г' опитвит незнаен делиа:
„Ејди старче, ејди мили старче!
Што те тебе нужба дотерало,
На Велигден лозје да ми копаш?" –
„Бегај, бегај незнаена дељо,
Не зборви ми, не пукви ми срце!
Се прм'жвит от сина ми не'ста,
Не'ста седе до девет година;
За тва вамо су ти избегало."
Тога велит незнаен делиа:
„Ајде, старче, дома да ме носиш!"
Ми го зеде пред коња, пред себе,
Го однесе во негои дворје.
И ми велит Симон добар јунак:
„Ајде старче напрај ми ужина,
Да ужина после да поспиа,
Ет' на колку сати да ме скорниш."
И си стана стариот бабајко,
И му напрај една Турска манџа;
Се најаде Симон добар јунак,
И ми легна Симон да преспиет.
Кога дојде време, што нар'ча,
Тога него старец го скориват:
„Стани, стани незнаена дељо,
Оти дојде коа за ставање."
Си станало Симон добар јунак, -
„Ајде старче сега да ме носиш
Да ме носиш к'де свадба чинет!"
„А егиди незнаена дељо!
Как д' ода как с очи да с' опуља!"-
ÂАјде, ајде, старо, да оиме!"
И го зеде пред себе пред коња,
Отидое к'де свадба чинет.
Свирби свирет, ора ми играет;
Назад ми се старо повратило.
Как го виде невеста Симона,
Вчас го позна от' је нејѕин стопан,
Ми го кладе в чело на трпеза,

И ми служит незнаена дeљa,
Чаша даат и на скут му седна.
Сите ми се тога зачудие.
Тога велит Симон добар јунак:
„Ова ми је љуба, прва љуба;
А на зетот ја што ке му даам?
Ке му даам сестра Ангелина,
Ни тој сега да се пострамотит,
Ни ја да се сега пострамотам.”
Си ја зеде убаа нееста,
Си ја слече рубо невестинско,
Ја облече сестра Ангелина,
Ја однесе к'де свадба чинет.
Тога старче ми го запознало,
Оти било негоото чедо.

66.

Еднаква

Имала мајка еднего сина
Еднего сина млади спаиа
Во понеделник го посвршила,
А во четворток го оженила,
А во петокот абер му дошол,
На војска д' одит ендек да копат.
Ке ја остаит млада нееста
Ем тељосана, ем каносана,
Ем каносана, нецеливана.
И ми станала млада нееста,
Та што ми влезе в мала градина,
Што ми набрала киска босиљок,
И му пор'чвит млада нееста:
„Егиди море младо спаифче,
Да си ја скриеш оваа киска,
Да си ја држиш девет години,
Да ја поглеаш киска босиљок.
Кога ке ми ти киска овенит,
Тога ке ти се пусто посврша;
Кога ке ти се киска изгорит,
Ја тога пусто ке се ом'жа.”
И си ја зеде младо спаифче
И си ја зеде киска босиљок,
Што си ја кладе в десна пазуа,
Што си ја чува девет години,

А на десета му је текнало,
Киска босиљок је поглеало;
Киска босиљок ми овенела
Ми овенела, ми загорела.
Ендек ми копат и с'лѕи ронит,
Дури ендекот го завадило.
Си го догледа верна дружина,
Си го опитвит младо спаифче,
„Егиди море младо спаифче,
Младо спаифче, верна дружина!
Што ти се тебе мошне нажали,
Та олку плачиш мошне умилно?
Али за мајка, али за татка?”
Тога ми зборвит младо спаифче:
„Егиди вие верна дружина!
Ни мајка жаља, ни татка плача,
Туку си плача млада нееста.
Мајка имаше еднего мене,
Во понеделник ме посвршила,
А во четворток ме оженила,
А во петокот абер ми дошол,
На војска д' ода ендек да копа.
Си ја остаиф млада нееста
Ем тељосана, ем каносана
Ем каносана, нецеливана.
Та што ми даде киска босиљок,
И ми нар'ча млада нееста –
Кога ке ми ти киска овенит,
Ја тога ке се пусто посврша;
Кога ке ми ти киска изгорит,
Ја тога ке се пусто ом'жа;
Кискатa сега ми овенала
Ми овенала и загорила;
Сега се м'жит моја нееста.”
Тога му зборвит верна дружина:
„Егиди море младо спаифче!
Коња јавна си дома одај си;
Мие за тебе риџа чиниме
Риџа чиниме завал да немат.°
Коња си јавна младо спаифче,
Коња си јавна дома да одит,
Пусти п'тишта и забораил,
А брза коња и паметвило.
Колку ми дошле во среде гора,
Што си стретие младо нееста
Млада нееста со се сватои.
Тога им велит младо спаифче:

„Егиди вие китени сватој!
Аљ изан имат млада нееста
Р'ка да бацит, дар да је дарва?”
Тога рекое млади сватои:
„Адет немаме р'ка да бацвит
Р'ка да бацват на п'тницине.”
Тога ми велит младо спаифче:
„Со арно изан да је даите,
Дане без изан р'ка ми бацит!”
Р'ка му баци, и си ја дарва
Си ја дарва бурма позлатена,
Што си ја тои прво прстенвал.
И си ја позна млада нееста
И си ја позна бурма златена,
И си го фарли дулак от глаа,
И што си слезе от брза коња: -
„Позастојте се бели сватои!
Д' овдека било, божје речено,
Оти ми дојде мојот господин,
Јас не је кабил со вас да идам!”
Тога ми зборвит младо спаифче:
„Егиди мори млада неесто,
Али је жива мојата сестра,
Аљ је м'жена, аљ је нем'жена?”
Тога му зборвит млада нееста:
„Ни је м'жена, ни је свршена.”
Тога си зборвит младо спаифче:
„Егиди море бели сватои!
Ајте пак назод дома да ојме,
Ја назод празни вас не ве пуштам,
Ке ви променам мојата сестра
Мојата сестра млада нееста,
Невеста мене, а сестра тебе.”
Дома и врати бели сватои,
Та што с' и држа три дни, три ноќе.
Си ја промена милата сестра
Си ја промена си ја испрати.

67.

СИРОТА ЈАНА

Прошетала ми сирота Јана,
Прошетала ми крај црно море,
Што ми ја нашла мраморна плоча.
Иси сопаса от бело срце

От бело срце свилени појас,
И си опаса мраморна плоча,
Ми ја носила девет месеци,
Ми ја изваи от бело срце,
И си ја пови с кумаш пелена
С кумаш пелена, со срмен појас,
И си месила бела погача,
И си канила кумот и потот,
Да ми го крстет м'шконо дете.
Како и канит, така дојдое;
Го однесое м'шконо дете,
М'шконо дете во лепа црква;
И го отвивјет м'шконо дете,
За да му клает на дете име.
Кога да видет чудо големо!
Повиена је мраморна плоча;
Си ја вратие плочата назот.
Тога им велит сирота Јана:
„Егиди куме, куме и попе!
Како на дете име кладофте?" –
„Егиди Јано, сирота Јано!
Аљ се крштаат мраморна плоча?"
И си ја зеде сирота Јана
И си ја зеде мраморна плоча,
И си ми седна во стреде дворје;
Викнала Јана т'ги со гласој:
„Егиди боже, е' мили боже;
К'де се чуло, и се видело,
Девет месеци мраморна плоча,
Да ми се носит на бело срце,
Како је носив така остана,
Не се чинела м'шконо дете!"
Пљусна да плачигт дури до бога,
Дури се чуло гласот на бога.
Тога си велит вишени господ:
„Егиди вие до два ангела!
Ај да слезите на црна земја;
Али оган земја изгорило?
Али вода земја је понесло?
Али Турци земја је пленее,
Та што је пискот на црна земја?"
Кога слегвее до два ангела,
Кога слегвее на црна земја,
Кога да видет сирота Јана,
К'де седнала на стреде дворје
На стреде дворје на мрамор плоча,
К'де ми пиштит, к'де се т'лчит.

И је велеет до два ангела:
„Егиди Јано, сирота Јано!
А што се буфташ, а што се т'лчиш,
А што се т'лчиш на мрамор плоча?” –
„Егиди мори бож'и ангела!
Как да не вика, как да неплача?
Ево ја носа мраморна плоча
Мраморна плоча на мое срце;
Јас чинеф, оти та ке се сторит
Та ке се сторит м'шконо дете.
За тва се т'лча, за тва се буфта.”
И си станаа до два ангела
И се качиа дури на небо:
„Егиди боже, е' мили боже!
Не ми је оган земја изгори,
Не ми је вода земја понесло,
Не ми је Турци земја плениe,
Туку седнала сирота Јана
Сирота Јана во строде дворје,
Тук си држеше мраморна плоча
На бело срце девет месеци,
И го пуштила во бела црква,
Да го крстеет м'шконо дете.”
Тога им велит боже милечек:
„Егиди вие до два ангела!
Душа дајте на мраморна плоча,
Да ми се сторит, м'шконо дете.”
И ми слегое до два ангела,
И отидое Јанини дворје,
Душа је дад'ве на мрамор плоча,
И го напраје м'шконо дете.
Тога и Јана се зарадвала
Се зарадвала, се насмеала;
„Егиди боже, боже милечек!”
От повтур Јана меси погача,
И ми покани попа и кума.
Је го крстие м'шконо дете
Је го крстие сите богои,
И го донес'ве сироте Јане.
И гоштаала сирота Јана
За три месеци сите богои.
И си седнала во среде дворје
И си го лељаа м'шконо дете,
С нога го лељаа, песма му пеит:
„Нани ми, нани сине богоец!
Ти да му зеиш на краљот краљство,
Ти да му зеиш на царот царство,

Да му седниш крaљу на столнина,
Да му седниш цару на царштина!”
Бог је убил таја зло комшиа,
Што обула железни опинци,
Што си зела и железно стапче,
Ми отиде при цара, при краља:
„Егид' честиту цару и краљу!
Што си имат сирота Јана
Што си имат м'шкано дете,
Тва ке ви царвит, тва ке ви краљвит.”
И ми пуштиа до две елчии
До две елчии во рамно дворје,
И ми зедое м'шконо дете.
И си писнала сирота Јана:
„Ох леле боже, ох мили боже!
Си го фарлие в темни зандани.”
И си ми зела сирота Јана,
Си обула железни опинци,
И си ми зеде стапче железно,
За да побарат м'шконо дете.
И та ми појде дури при цара
Дури при цара, дури при краља,
Рица им чинит, мољба се молит:
„Камо ми мене м'шконо дете!
Дајте ми мене, ја да го држам
Ја да го држам, да го изглеам!
Оту што сакате, тва чинете му.”
Дете ми расти и ми порасти,
И ми се стори најдобар јунак,
И ми се стори цар над цареи,
И ми се стори краљ над кралеи.

68.

МИТРЕ И СТЕФАН И ЃОРГИ АРНАУЧЕ

Седнале ми две јатарви млади
Седнале ми на високи диван,
Подфарлеет златоно јаболко;
Една фарљат, друга го дочеквит.
И догледал Ѓорѓи Арнауче,
Как догледал убави невести,
Ишкил нему му је останало.
Пријателство што ми не знаело.
Бог го убил Ѓорги Арнауче!

Што пособрал се одбрана војска,
Да ми грабит лична Митреица,
Да ми грабит лична Стефоица.
Тога ми се две јатарви пулет
От бедени високи чардаци,
Што да видет чудо и големо,
К'де војска обколила ними!
Тога јунак Митре и Стефана
Сон и сварил и заспале двата. –
Тога велет две јатарви млади:
Како да и от сон разбудвеет.
Тога велит ашик Митреица:
„Ајти тебе млада Стефоице!
Ај скорни го Митре љубов моја,
Јас ке скорна Стефа љубов твоја;
Тук' задскри се зад мармор дирека,
Оти Митре ми је луничао,
Дан' те тебе со сабја посечит.
Та ми појде млада Стефоица,
И се задскри зад мрамор дирека,
Лекум него млада го скориват.
Кога от сон стана ашик Митре,
Тргна Митре сабја дипленица,
И ми удри мрамора дирека.
Тог' говорит млада Стефоица:
„Ајти тебе Митре девер мои!
Заизлези сега до надвора,
Да ми видиш војска обколила,
Коњ до коња, јунак до јунака,
А бајраци како борје горски.”
Тога стана јунак от јунака,
Кога виде чудо и големо
Си затвори порти челикои.
А све село војска нап'лнато.
И станаа до два браќа мили,
Облекоа панѕурли кошули,
Си кладое штици челикои,
Си кладое сабји дипленици,
Ми јавнае нихни брзи коњи,
И зедое крстетни бајраци,
Отворие порти челикои
Излегое надвор до надвора.
Тога велет на млада невести:
„Ајви вие наши први љуби!
Дур гледате крстетни бајраци,
Вие брига ич да ни немате!”

Тога веке с' отделиле млади;
С' истргнале оњје остри сабји,
Се удриа два јунака млада
С тие триста одбрани јунаци,
Та посекле триста мина силни,
Све посекле два јунаци добри,
Напраиле крвца до колена.
От што с крвца ми се измачкале,
До два браќа не ми се познале,
Туку обе што си се грабнале,
Да се биет с оње остри сабји,
Ама никој надглас не ми могле.
А две љуби от бедени гледат,
Со трчање надвор искочие,
И со гласје жално ми викале:
„Ашик Митре, и ашик Стефане
Вие сте ми два браќа рогени!"
Митреица Митрета фатила,
Стефоица Стефана фатила;
И фатиле и љубов нагушкале.

69.

СТЕФАН И ДЕЛИ МАГДАЛЕНА

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Зажени се Стефан харен јунак,
Та заиска дели Магдалена;
Магдалена плаче, та го не ште, -
„Не шта, мамо, Стефан харен јунак,
Че с'м азе појунак од него."
Мајчица си Магделена дума:
„Ја си земи Стефан харен јунак,
Кога б'де Стефану свадбата,
Ти са стори премлада умрјала,
Аз да викна, та да та оплача."
Послуша ја дели Магдалена,
Та е зела Стефан харен јунак.
Кога било Стефану свадбата,
Си калеса Стефан харен ӧнак
Сто кумове, сто старисватове,
И два мина премлади девере.
Премени ги Стефан харен ӧнак
Кумовете вов алено,

Деверете вов зелено,
Сватовете вов шарено,
Сам си Стефан вов златено.
Тргн'ла свадба гољама,
Кон до кон, кола до кола,
Сами Стефан вов талига,
Сестра му Рада при него.
Искачи се дели Магдалена,
Искачи се на високи чардак,
Та погледа от џамлиј пенџера,
Та си виде Стефан харен јунак,
Че си иде с'с гољама свадба,
Та са стори премлада умрјала;
А мајка и' викнала да плаче:
ȂСтани, стани дели Магдалено!
Та да видиш Стефан харен Ǿнак,
И да видиш Стефану свадбата,
Се кумове и старисватове,
И два мина премлади девере.”
Па отиде Стефан харен јунак,
Искачи се на високи чардак,
Та си виде дели Магдалена,
На девере тихом отговарја:
„Еви вазе два мина девере!
Ја идете на Стара планина,
Донесете ледове, сњагове,
Да и турим на клетото срце,
Ако б'де премлада умрјала,
Не ште трепне ни с р'ка, ни с нога;
Ако б'де кастен учинила,
Тја ште трепне ја с р'ка, ја с нога.”
Послушаха два мина девере,
Отидоха на Стара планина,
Донесоха ледове, сњагове,
Туриха и на клетото срце;
Тја не трепна ни с р'ка, ни с нога.
Отговарја Стефан харен јунак:
„Е' ви вазе два мина девере!
Ја идете на врла грмада,
Та фанете замја осојница,
Да и турим на клетото срце;
Ако б'де премлада умрјала,
Не ште трепне ни с р'ка, ни. с нога;
Ако б'де кастен учинила,
Тја ште трепне ја с р'ка, ја с нога.”
Послушаха два мина девере,

Донесоха замја осојница,
Туриха и на клетото срце;
Тја не трепна ни с р'ка, ни с нога.
Па се врна Стефан харен јунак,
Врна си са с'с гољама свадба.
А си стана дели Магдалена,
Та погледна од џамлиј пенџери,
На Стефана тихо отговарја.
„Ета тебе Стефан харен Ӧнак!
Ти си јунак, ас појунак от теб'."

70.

РАДА ВЛАХИЊА

Хубаво Радо Влахињо,
През село идат Татаре,
Всичкото село излезе,
Черни Татаре да гледа,
И бела Рада излезе,
Черни татаре да гледа.
Всичките миром минаха;
Едно проклето Татарче
А то си миром не мина,
Ами си коња разигра,
Та зело Рада Влахиња.
Радина клета мајчица
И тја след Рада идеше,
Теком тече и вика:
„Дештерко Радо хубава!
Кога си идеш, Радо ле,
На Татарскијат вилејат,
Ако ми б'деш болјарка,
И ти ми китка допрати,
Стегната с бела копрена,
Бјало за тебе да носа.
Ако ми б'деш сирота,
А ти ми китка допрати,
С черна коприна увита,
Черно за тебе да носа."
Кога је тамо отишла
На царевите сарае,
Сам ми је царја посрешна,
Даде и златна јаболка,
Па на Рада си думаше:
„Хубава Радо Влахиња!
Ја прими златна ®болка,
Три п'ти порти удари,
Ако сја порта отвори,
Ти штеш царица да станеш;
Ак' се порта не отвори,
А ти робина штеш станеш."
Послуша Рада Влахиња,
Пријала златна јаболка,
Десна си р'ка дигнала,
Јаболка небе хврлила,
Портата са отвори.
Сам си сја царот обрадва,
Та прие Рада Влахиња,
На чардаци ја искачи,
Та и столнина хариза;
Станала Рада царица.
Минало сја до три години,
Добила м'шко детенце,
Тогава царју думаше:
„Царју ле, господарју ле!
Аз имам стара мајчица,
Кога насам да дода,
А то ми мама зар'ча,
Ако ли клета робиња,
А азе и запрата,
Та жива да ме жале'е;

Ако ли б'да царица,
А азе да и запрата,
Бело, зелено да носи.”
Тогава царја думаше:
„Хубаво Радо Влахињо!
Оти ми не си казала,
Че имаш стара мајчица,
Одавна да с'м изпратил
Мајчица да ти доведа.”
Па прегна златна кочиа,
Качи сја Рада царица
С неино м'шко детенце,
Та у мајка си отишле.

71.

## РАДА И ЦИГАНЧЕ

Хубава Радо, Радо ле!
Дето сл'нцето заходи
Там има, Радо, зелен бор,
И под бора си седеха
Радини брате троица,
Червено вино пиеха,
Между себе си думаха:
„Кој ште ми сја јунак нае,
Да се префарли зелен бор,
Листето да му преброи,
Да земе Рада сестра ни.”
Редом сја јунаци фр'гали,
Не можи да го прехврљат,
На листе да му пребројат.
От долу идет Циганче,
И в р'ка носи бјал камик,
Та си прехврли зелен бор;
Очи метна лист преброи,
Та зело Рада хубава.
Рада викнала, што могла:
„Боже ле, мили боже ле!
Така ли Рада мислила,
Бела промјана готвила,
Черно Циганче да земе,
На дарба Рада да ходи,
По село, и по друмове?”
Циганче Рада предумва:
Ја м'лчи, Радо, не плачи,
Ако с'м азе Циганче,
А мајќа ми је кавурка,
Кавурски ште тја посрешни.
Не штем тја пушта, Радо-ле,
Из село, Радо, да ходиш,
Доде дарове содереш.”
Пристала Рада хубава,
Та ја Циганче завело.
А мајка му је изљала;
Та не је била кавурка,
Ами је била Циганка,
Та Цигански посрештна
И и Цигански продума.
Ка виде Рада хубава,
Че на Циганче говори:
„Циганче черно Катунче!
Ја дај ми златна чакија,
Да разрежеме јаболка,
И с тебе да ја изедем.”
Не сетило сја Циганче,
Но и дало чакија
Не разрезала јаболка,
Но се в срцето удари,
Черни с' крви заљаха;
И тја си трепно думаше:
,,Циганче черно Катунче!
Да с' находи мајќа ми
По Циганските гробишта.”

72.

## БЈАЛА  РАДА

Похвали с' бјала Рада,
Сношти вечер на кладенци
Пред момите, пред момците:
„Аз с'м мома над момите,
А невјаста над невјасти,
И јунак с'м над јунаци.
Ја си в село и не мија,
Но си мија в поле с роса,
Дета Јовко стадо пасе.”
Зачуле ј' Јовковите
Јовковите девет сестри,
„Јовко мили, Јовко бае!
Похвали с' бјала Рада,
Че с' мие в поле с роса
Дето Јовко стада пасе.”
Разљути сја дели Јовко,
На овчјаре отговарја:
„Еј овчере, мој дружино!
Посрешните друмовете,
Преставете п'теките,
Та хванете бјала Рада.”
Рада била па похитра
Па похитра, поразумна,
Облече сја с турско рухо
В турско рухо се червено,
И наметна т'нка пушка,
И запаса чивт пиштоле,
Та сја мјатна на вран коња,
Па отиде на планина,
Дето Јовко стадо пасе,
На овчере с глава клати,
А на Јовка нож пом'кна:
„Еј Јовко ле, еј чобане!
Заколи ми цело јагне
Цело јагне бозајниче,
Де бозало девет мајки;
Донеси ми рујно вино,
Де кипјало девет п'ти.”
Уплаши сја Еван чобан,
На овчере отговарја:
„Еј овчере мој дружина!
Хванете ми цело јагне,
Де бозало девет мајки;
Донесете рујно вино,
Де кипјало девет п'ти.”
Донесоха цело јагне,
Де базало девет мајки;
Докараха рујно вино,
Де кипјало девет п'ти.”
Та па седна, наједе с'.
Наједе с' и напи с',
Па сја метна на вран кон,
Та отиде воз планина,
Та па му сја в очи присмја:
„Еј Јове ле, еј чобане!
Рада тебе в р'це вљала,
Като јаре на вл'к в уста;
Не би вреден, ни к'дарен.”

73.

## КРАЉ МАТЛИА И ТРИ СЕСТРИ

Вина пиет крал Матлиа
Со три Турци Анадолци;
Бог и убил до три Турци!
Му фарлие ифтириа
Ифтириа на праина –
Си окарал турска вера,
Турска и џамија.
Отидое на кадиа
На кадиа да се судет.
Суд му дојде краљ Матлиу,
Да се турчмит, да се бесит,
Или да се в оган горит.

Тога велит крал Матлиа:
„А егиди до три Турци!
Јас ке ви се милно мољам,
Вие мене да пуштите,
Да си одам дури дома.
Јас си имам до три сестри,
Да опитам мојте сестри;
Како ке ми изан дает
Така џевап да ви даам;
Али да ме потурчите
Али да ме обесите,
Али да ме изгорите.”
Го пуштиа до три Турци,
Си отиде дури дома
При своите мили сестри:
„Мори сестри, мили сестри!
Ке ви кажа моите м'ки;
Што си појдоф на меана
Со три Турци Анадолци,
На јадење, на пиење
Ми фарлие ивтириа,
Сум окарал турска вера
Турска вера и џамиа;
М' однесое на кадиа
На кадиа да ме судет.
Суд ми даде да ме турчет,
Суд ми даде да ме бесет.
Али да ме в' оган горет;
Учете ме што да чина!”
И му велит постарата:
„Море брате, мило брате!
Ни беси се, ни гори се,
Туку, брате, потурчи се,
Сестри брата да имает.”
И му велит постредната:
„Ни турчи се, ни гори се,
Туку, брате, обеси се.”
И му велит најмалата:
„Ни беси се, ни турчи се,
Туку брате изгори се;
Колку оган ке завалет,
Колку тебе да те фарлет,
Ке дојдиме си три сестри,
Вишни бога ке молиме,
Дробни с'лѕи ке рониме
Да повеит силен ветар,
Да заросит ситна роса,
Да потечит силен порој,
Да угасит силен оган,
Ти да брате куртулисаш.”
Како сестра го поучи,
Така брате ја почула;
И им рече на Турците:
„Ни се турчам, ни се бесам,
Туку в оган ке се горам.”
Завалие силен оган,
Го зедое крал Матлиа,
Да го фарлет в силен оган.
Колку в оган да го фарлет,
Му дојдое си три сестри,
Вишна бога помолиле,
Дробни с'лѕи litзарониле.
Ми повеа силен ветар ,
Ми зароси ситна роса,
Ми потече силен порој,
Силен оган ми угасна,
Куртулиса крал Матлиа.

74.
МАСА ПЛЕНАТА

Течит река студена низ сред село Врбјани,
Што налеа реката до две врби китени,
На врбите имаше два одара шарени
На одарот седее до два млади јунаци;
Еден беше Јајо-ага, другиот Весел-ага,
Весел-ага Пиперко, Јајо-ага Пустина.

Турци турски зборвее Маса да је грабеет.
Маса имат два брата главата си давае,
Маса не је давае, им каза на браќа си:
„Море мили братина, Турци турски што
зборвет,
Мене да ме грабеет.” Леле Масо грабеет.
Браќа се зачудие к'де сестра да скријет,
Да не им ја пограбит Весел-ага Пиперко;
Да не им ја однесит во некоја планина,
К'де луѓе да немат. Маса легна да спиет.
Браќа на лов појдое; дури браќа дојдое,
Маса не е најдое. Турци ми је грабнее.

75.

## МИТА ПЛЕНАТА

Мито, мори Мито, бела Русуменке,
Бог да ти убиет твоја мила мајка!
Бог да ти убиет твои мили татко!
Што ти напраие стред село меана
По крај берберана, по крај мизиљана.
Тука поминае три млада Татари
Три млади Татари, три млади беќари;
Конак ти сторие на твоја меана,
И ми ти рекое три млади Татари:
„Точи, Митро, точи вино немерено,
Кога ке се врата, тога ке ти плата.”
И им наточила вино немерено,
Турци си седнае ручек да ручает,
Вино го испие, Митре је викнае:
„Точи, Митро, точи, жити црни очи!
Вино ке платиме и ке надплатиме.°
Ми точила Митра колку што сакале,
И Татари тога ми с' опијаниле,
На Татари Митра пари посакала;
Н' извадое пари тие да је дает,
Туку си ја тие за р'ка фатие,
За р'ка фатие, зат коња фарлие,
Си ја однесое во нивното село,
Во нивното село, при нивната мајка.
Митра ми плакала, мајка си к'лнала:
„Леле мајка, леле, бог те убил тебе!
Лели јас си седеф мајкини пазуи,
Леле јас си седеф таткини скутеи;
Ја к'де сум си дошла сега в Турски р'це

Турски р'це, мајко, во млади Татари.
Што поборго, мајко, ја да си прежаљам,
Аљ моето руво, аљ мојот вилеет?
Еле, мила мајко, се да збораа,
Как да збораам дена Велигдена,
Што си го молифме и си го чекафме,
И си го чекафме со јајце црвено!
А овдека, мајко, ја што ке познаам!
Незна, мајко, незна кога је Велигден!
Овие имает еден Турски бајрам,
И тој не го знает во кој ден ке бидит.
И мојата живот, мајко, не се знаит,
За мојата вера крвта ке пролеа!”
Како што си рече, Митра така стори.

76.

СТОЈАН И ГАНКА БЕЛКАНКА

Направи Стојан, Стојане,
Направ' железни ц'рвули,
Оште жилезна тујага,
Чи тргнал Стојан да трси
Да трси лика прилика.
Ходил е Стојан, ходил е
Ходил е девјат години,
Пак си Стојан не намери
За себе лика, прилика.
Чи си отиде млад Стојан
В Борич касаба голема,
И там е Стојан намерил
За себе лика прилика
Намерил Ганка Белканка.
Ганка по чушме ходеше,
Между робинки врвеше,
Двете скутови држеха,
И три и п'та метјаха.
Стојан на Ганка думаше:
„Ганка ле бела Беланке!
Стана до девет години,
Лика прилика не најдох,
Ти ми си, Ганке, прилика.”
Ганка Стојану думаше:
„Стојане, холам Стојане!
Питај Стојане мама си,
Дали ште каил да стани,
Ти ми си чисто Б'лгарче,
Пак аз с'м клета Чифутка.”
Стојан у тех отиде,
И на мама си думаше:
„Мамо ле, мила мамо ле!
Намерих лика, прилика
Прилика Ганка Белканка;
Тја си мја, мамо, проводи
Да ми тја, мамо, попитам
Дали штем каил да станеш,
Да зема Ганка Белканка,
Кату е клето Чифутче,
Пак аз с'м чисто Б'лгарче.”
Стојанавата мајчица
Тја на Стојана думаше:
„Стојане, холам Стојане,
Ја земи си го, Стојане,
Чифутче ст'ава Б'лгарче,
В черкова шта го заведем,
В черкова шта го прикрстим.”
И Стојан стана отиде,
Нап'лни мишин дисаги,
Нап'лни ж'лти алт'ни,
Че вов Боргас си отиде,
На бјала чушма застана,

Че прсна ж'лти алт'ни.
Ганка алт'ни береше;
Стојан алт'ни не гледа,
Нај Стојан гледаземи
Хубава Ганка Белканка,
И сја на бога молеше!
„Да си падни т'мна м'гла!”
Де стоја господ, да слуша,
Паднала ми т'мна м'гла,
Та си Чифутче укрила;
Вов ч'ркови го завели.
Ч'ркви с' сја затворили,
И попови оп'лтели.
Сват Неделко си продума:
„Стојане, холам Стојане!
Да не сме нешто роднина?”
Стојан Неделку думаше:
„Неделко, свату Неделко!
Каква ште да сми роднина?
Ази с'м чисто Б'лгарче,
Пак тја е клето Чифутче.”
Кога си с' распитали,
Чи то били брат и сестра.

77.

## ЈОВАНА И ДЕРВИШИ

Јовано, лична, Јовано!
Направи ладна меана,
Прави висока керхана
На два п'та, на два друма,
Дек' врват људи секакви,
Дек' врвит криво и слепо.
Там седе лична Јована,
Да си збрала триста калфи,
Та продава рујно вино,
Рујно вино, љута ракија.
Пречула ми се Јована,
С убавина, гиздовина,
Најповике со работа,
На сета земја се пречу
Сета земја околиа
И Вардаска Вардариа,
На Солунската наиа;
Дур' се пречу на Дервишка
Дервишка далечна земја.
Нели дочу Дервиш-баша,
Та си собра триста души
Триста души, голи Дервиши.
Навјанаа брзи коњи,
Кинисаха ке си појдат
Ке појдат Јова да пленат.
Ка дојдоха до стрет п'тот,
Нел' дотекна на Јована,
Та се качи на меана,
Та разгледа горе, долу
Горе, долу по друмове;
Нигде ништо не загледа.
Се здадеха темни м'гли
Темни м'гли и прахови.
Не са били темни м'гли,
Ток' били голи Дервиши.
Скоро скоро се свалила
И на калфи им говоре:
„Варај калфи вие шегарти!
Току идат триста души
Триста души голи Дервиши.
Ка дојдат голи Дервиши,
Столови да им кладете
И чаши да им дадете.”
Дур си речта да доречe,
Дојдоха голи Дервиши,
И излезеха шегарти,
Та фатиха брзи коње,
И им столови кладоха;
На сите вино дадеха.
Тогај веле Дервиш-баша:
„Не сме дошле да пиеме,
Тук сме дошле да плениме
Да плениме лична Јова.”
Тога веле лична Јова:
„Лељ сме дошле да м' плените,
Јазе сакам, с вас ке дојдам.
Ке појдиме црно море,
Ке ви пливнам по морето

Вие по мене да пливнете;
Кој преплива црно море,
Тои мене ке ме земе.”
Послушаха лична Јова,
Та и вељат и говорат:
„Ке одиме црно море.”
Та станаха, та појдеха.
Та спливна лична Јована;
Дервиши спливнаа по неја.
Ка си појде до стред море,
Се поврна за да виде –
Калпаци пливат над море,
Дервиши немат по неја;
Па она назад се врна,
Се врна излезе на крај,
Да си појде на механа,
На калфи веле, говоре:
„Турејте ми чаша вино,
Зашто сум си уморена,
Дур' д' издавам триста души
Триста души голи Дервиши.”
Је туриха рујно вино,
Лична Јова та се напи;
От з'б на з'б в грло немат.

78.

ЖАЛНА КАНА

Мори Кано, жална кано!
Бог да бие врли Турци!
Што фарлиха зла ифтира ,
Зла ифтира турска беда,
Оти Турчин си љубила,
Младо Турче Јаничарче.
Те фарлиха в темен з'ндан,
Те удриха судна м'ка,
С тежок тумрук на носете,
Дребен синџир на грлото,
Белезии на р'цето;
Судна м'ка ми те м'чат,
Сакат да ми те потурчат.
Бог да бие твоја тета,
Што си дојде на мајка ти
Да и веле и говоре:
„Варај сестро, мила сестро!
Што си стоиш, што си гледаш?
Стан' д' одиме на з'ндана,
Да видиме жална Кана,
Даљ је жива, даљ си умре.”
Твоја мајка ја послуша,
Та дојдеа на з'ндана;
От далеку ми си викат:
„Мори Кано, мила штерко,
Даљ си жива, ињ си умре!”
Жална Кана се провикна
Се провикна од з'ндана:
„Жива сум си, на м'ка сум;
С тежок тумрук на носето,
С дребен синџир на грлото,
С белезии на р'цето,
Сакат мене да потурчат.”
Бог да бие твоја мајка!
Тогај веле и говоре:
„Дај си вера, милна штерко,
Ке загиниш уште млада,
На пуста младост неодена,
На рухо ненаносена,
На оро ненаиграна,
На песни ненапеана.”
Се провикна жална Кана:
„От бога, мале, да најдеш!
Ка дојде, мале, да не дојдеше
М'лчи, мале, онемела!
Дека стоиш ослепела.
Как си вера да предадам,
Што ја прво да забравам!
Дал на оро ке ме видиш?
Аљ на гости ќе ти дојдам,
Ињ на гости ке ми дојдиш?
Или браќа ке пречекам,
Или в црква ке си одам,
Или Велигден ке чинам,
Ели божик ке дочекам?

Еден ден имат в година
Ден си имат, ден бајрам,
Па не знајат кога идит.”
Как дочуха врли Турци,
Оште в м'ка ја удриха;
Не им стигна тежок тумрук,
Не им стигна дребен синџир,
Не им стигна белезии,
В нокти спици и набиа.
Душа даде, а не вера.

79.

МАРИА ПЛЕНАТА

Кинисала ми мила Мариа
Мила Мариа на жетва д' оит,
Лен да ми берит, јачмен да жниет.
Ми ја стретие Турмана Турци
Турмана Турци, Катум Еѓупси,
Ја поплени'е мила Мариа,
Ја однесое Катумско село.
Што ја држале за три години
Лете на с'нце, зима на чарен,
Дур' ја сторие Катум Еѓупка,
Дур постигнала м'шконо дете.
Та је дадое два стапа в р'це,
Торба на рамо, дете на р'це,
Та ја пуштиа мила Мариа
От село в село лебец да питат;
И ми одела мила Мариа
От село в село, от куќа в куќа,
И ми отиде в мајкино село,
В мајкино село, вујкоа куќа, -
„Дарви ме, вујко, жити Мариа!” -
Ајде от тука црна Еѓупко!
Камо Мариа ја да те дарва?”
От тука стана мила Мариа,
Пак си отиде таткина куќа –
„Дарви ме, татко, жити Мариа!”
И татко викат от висок чардак:
„Ајде от тука Катум Еѓупко!
Та камо ми ја мила Мариа,
Ја да те дарва, да те пречека!”
От тука стана мила Мариа,
Пак си отиде у мила мајка:
„Дарви ме, мајка; жити Мариа!”
Тога је велит милата мајка:
„Ајде от тука црна Катунке!
Камо Мариа ја да те дарва,
Ја да те дарва, да те промена!”

Тога је велит мила Мариа:
„Егиди мори, мила мајчице,
Јас ми те знаам, ми те познаам,
Ти оти си ми мила мајчица,
Ја сум ти, мајко, мила Мариа,
Али ме знаиш, ал' ме паметвиш,
Кога ме пушти на жетва д' ода,
Лен да ти бера, јачмен да жниа,
Ручек да носа на аргатите,
Та ме стретие Турмана Турци
Турмана Турци Катум Еѓупси,
Ме пление мила мајчице,
Што ме држае за три години
Лете на с'нце, зиме на черен,
Дур' ме сторие Катнун Еѓупка,
Та ми дадое два стапа в р'це;
Торба на рамо, дете на р'це,
Та ме пуштиа от село в село,
Леп да си питам, дете да ранам,
От село в село дур' наше село,
От куќа в куќа, дури у вујка.
Прво си викнаф у мили вујко;
А мили вујко не ме познало,
Не ме познало, ме искарало.
От тука станаф у татха дојдоф,
И мили татко ме искарало.
От татка станаф при тебе дојдоф,
Али ти, мајко, не ме познааш?
А камо ми го брате Георѓа,
А камо ми ја сестра Селфиа,
Та белки тие ке ме познает."
Тога се спушти Марина мајка:
„Егиди мори керко Марио!
Кога си знала сите имина,
Вистина ти си мила Мариа
Мила Мариа, моето чедо,
Што загинало за три години;
Се што ми кажвиш, керко, така је."
Вака во дворје не си ја кладе,
Тук' је однесе во лепа црква,
Та што си викна попа и кума,
Си ја прекрсти мила Мариа,
Си ја прекрсти, си ја промена,
Си ја викаше мила Марио,
Име је кладе мила Миличке.
Си завалие два силни огна,
Та го фарлие Катум Еѓупче,

Го изгориа, го испекоа;
Си ја собраа белана пепел,
Та је фарлие по силна река.
После разбрале сите свои луѓе,
Гости сториле за три недели,
И после си се изразделие
Изразделие кој от к'д дошол,
Кој от к'д дошол, дома си ошол.
Текраф је честат мила Мариа,
По зијафети за три години,
Што је држале мила Милинка,
Н' је изваие на јасно с'лнце,
Дур је сторие бела Бугарка.

80.

## ДОБРА БОЉАРКА

Хубава, Добро, болјарко,
Болјарко, Добро, безчадко!
Сами сја Гопод поткани,
Манастир да си загради,
Манастир нови черкови.
Не достигнало на бога
От сухо злато плавено,
Манастир да си догради,
Вратата да им излее.
Тој запрати два Ангела
У Добра, у болјарката,
Та па си Добри говорат:
„Хубава Добро, болјарко,
Болјарко, Добро, болјарко!
Болјарко Добро, бездетко!
Сами ни господ допрати,
Да му призајмеш Добро ле,
Од сухо злато плавено,
Манастир да си доправи,
Вратата да им излее."
Добра им тихом говори:
„Два Ангела, Арангела!
Призаела бих на Бога
От сухо злато плавено,
Манастир да си догради,
Манастир, нови црkови,
Вратата да им излее;
Ала ми је хатар на Бога,
Че и мен' смјеша не је дал,
И с либе да с'м смесена.
Вчера си биле пет свадби,
Пет калешки сја тргнали,
Всекого си калесале,
Која кума, која старосватка,
Која деверова мајчица;
А мене никој не вика,
Ни кума, ни старосватка,
Ни деверова мајчица."

81.

## СТОЈАН И ПАТРИК

Мама си рожба родила,
Име је било Стојане,
В златна го љулка љуљала,
Като љулала, думала:
„Нани ми синко, синко Стојане
Нани ле, расти порасти,

Като си, синко, порастеш,
Царството да си отрвеш
От чужи р,це, Стојане,
Што ти је царство баштино,
Баштино уште мајчино.”
Стојан мама си думеше:
„Мајно ле, стара мајчице,
Много ми в срце нарани.
Имам ли сабја френгиа,
И д'лга пушка бујлиа,
И чив кубуре пиштоле,
И стар ми баштин буздоган?
Царството да си отрва
От чужи р'це, мамо ле,
Што ни је царство баштино
Баштино, уште мајчино.”
Мама Стојану думаше:
„Синко Стојане, Стојане,
Сичко, Стојане, си имаш,
Туку си коња отседлај,
Рано в недеља си стани,
Верно се богу помоли,
Војската, синко, собери.
Ал' ште ти мало нар'чам,
Како си, синко, отидеш,
Редум се с војска нареди,
По брда и по планини,
И от никого си не бои,
Само от Грци лукави,
Лукави уште издатци,
Штото и башта тју издадоха,
В Едрене града голема
Со седумдесет и две хилјади,
Там си го Турци плениле,
Војска му сичка узтурчиле.”
Като Стојан отиде,
Редум се с војска нареди
По брди и по планини,
Зафана сички боази,
Втичка не пушта да фркни.
Где го је зачул Патрико,
Патрика из Цариграда,
Право при цара отива,
И на цара си думаше:
„Цару љу чести Падиша!
Честито да ти царството!
Чул ли си, цару, разбрал си,
За Стојан млади Војвода
От голема града Трнова,
Што се је с војска подигнал,
Царство да ти отрве,
Чи му је било баштино,
Баштино уште мајчино!”
Цар си Патрику думаше:
„Патрико милет башио!
Јас иска војска да прата
Срешту Стојана Војвода
Седумдесет и пет хилјади.”
Војска си рано станала,
Патрика си е' поведе.
Варвеле, што си варвеле,
Минале поле широко,
Настале гора зелена.
Като си Стојан изгледна,
Стојан ми млади Војвода
Со ж'лто рокче провикна,
Собра си сички Војвода,
И на Војвода думаше:
„Војвода, млади јунаци!
Развивајте крвави бајраци,
Којто је јунак нат јунак,
Места ште него покаже.”
Сички Војвода думаха:
„С радосно срце утиваме,
Патрико штем жив да донесем.”
Патрико беше похитар,
Тој се от војска изм'лкна;
Сички му Турци исекле.
Аљ ето ти јада гољама,
Патрика с Арапи достигна.
Стојан си назад поврна,
И скри сја в г'сти планини.
Патрика си назад поврна,
И на царот си думаше:
„Цару љу, честит Падиша,
Нали ти, цару, аз казах,
Колку от стари остали
Сичките да ги изтурчиш.
Децата да им поробиш,
Попови да им изколиш,
Владици да им избесиш,
Црквите да им собериш,

Тоги шта, цару, в мир бидиш;
Аз ште из нашке да прата,
Те штат да б'дат поверни.”
Цар си Патрика послуша,
Испрати, да ги исече,
Исече сички попове,
Избеси сички владици,
Изтурчи млади децата,
Собори сичките цркви,
И много от тех изтурчи.
Заплака малок и голем,
Какво је зло нападнало.

82.*)

Маре Стоене, Стоене!
Разбољал с' је млад Стојан
На врх на Стара планина.
Немало кој да го гледи,
Гледале с' го два орли
Два орли, два мили брата.
С уста му вода носиле,
С криле му сенка чинале.
Стојан на орли глвори:
„Два орла, два мили брата!
Понагоре се дижете
До где ми душа излезе,
Та па тогава паднете,
Бело с' месо наеште,
Черни сја крви напите;
Бело је месо јуначко,
Черни с' крви левентски.”
На орли кажат Стојану:
„Море Стоене, Стоене!
Та не сми дошле, Стоене,
Крвите да ти пиеме.
Ами сме дошле, Стоене,
Теб' да си јунак гледаме.
Знаиш, Стоене, паметвиш,
Кога в пожара горехме,
Та си тојага подаде,
Та ни из пожар извади?”
Стојан на орли говори:
„Два орли, два мили брата!
Аз немам мило братенце,
Вие сте мене два браќе.
Знајте ли мојте дворове?
Там има дрво крстато,
Идете на мојте двори,
Паднете на това дрво,
Та жално, милно грачајте:
„Ти Стојанова мајчице!
Ја хајде да те заведам,
При твоего сина Стояна,
Че лежи, та ште да умре,
Че му си риза ушила
На личен ден на Прокопиј,
И љуто го си поклела,
Пуст'а с' клетва зб'днала
Сб'днала скоро стигнала.”
Послушале го два орла,
Па си на двора отишле,
Та на дрвото паднале,
Та жално милно грачале.
Изљала мајќа Стојану,
Та је со орли отишла,
На врх на Стара планина.
Кат' го видела мајка му,
Жива го та прегрнала,
А мртви сја разгрнале.

83.

СТАНЕНИНЕ

Стане Нине господине!
Зора ми сја е озорило
Из хубава Влашка земја
Из гиздаво Дрјано-поле.
Не је зора, не видело,
Нај Рабро јунак де гони

*) Во првото издание песнава има погрешен наслов „Рада и Циганче" (од песната бар. 71). - Бел. на ред.

Де си гони сур елен.
Сури елен обр'ти сја.
Отговара „бегај, бегај
Бегај, бегај сури елен!
Стигна ште тја Рабро јунак.”
Коњ му вее, сл'нце грее,
Коњ му диха, звезди вдига.
Рабро јунак одговарја:
„Бјагај, бјагај сури елен,
Стигна ште те Рабро јунак,
От девојка прregister
Прво мљако забозина.”
Елен му се одговарја:
„Брзај, брзај Рабро јунак,
Од кошута првескиња.”
Тој ја погна, тој е загна,
Та отиде дур при море.
Три девојки платна бјаљат,
Та хварлили с бухалчица,
Ударија сури елен,
Та го фана Рабро јунак.

Стане Нине господине,*)
Чуле сме тја, та сме дошле;
Имаш сина златно-коса
Златно-коса, сребро-глава.
Дај го, дај, Стане Нине,
Дај го, дај, цар да б'де
Цар да б'де, бан да б'де!”
Стане Нине отговарја:
„Календаре браке да сте!
Имам сина златно-коса,
Златно-коса, сребро-глава,
Не може лефе да дели,
Не може аскер да реди.”
Коледаре отговарјат!
„Дај го, дај го, Стане Нине!
Ние му штем лефе дели
Лефе дели, аскер реди.”
На здраве ти, домакине,
Тебе пеем, славословим.

84.

ЛАТИНСКИ КРАЉ И ОГНЕН

Свадба чинит краља Латинина,
Свадба чинит сина ке си женит,
Ама му је синот грдомазен:
Горна рилка дури до челбинка,
А долната дури до појаса.
Тук се чудит краљот што да чинит,
От' ке земит не'ста от далеку,
От далеку од Легена града
От Легена девет браким сестра.
Што му гответ големи пештежи,
Девет браќа девет кули азно,
Стара тешта от срма кошуља,
На кориља камни безценети.
Тес му готвит сабја дипленица.
Што се диплит дванаесет дипли,
Што се носит во бела пазуа,
Што да сечит дрвја и камења;
Што му готвит софра позлатена,
Што да седет седумдесет мина;

*)Песнава во првото издание погрешно е отпечатена наедно со прет-ходната - Бел. на ред

А на неа камни безценети,
Да ручает и да вечерает
Без свеќа, без бела борина,
От софрата видело да имат.
Снаи му гответ ждребе тригодишно,
Што го ранет се со суво грозје,
Што да пливат преку Црно Море.
И си стана краља Латинина,
Си го кани Марка Кралевике,
Си го кани чесна кумашина.
Станал Марко рано во недеља,
Коња коит мошне арџелио,
Плоча клажат от бели карагрош,
Клинци клажат от ж'лта дуката.
Тога велит млада Маркоица:
„Ајти Марко, мое господине!
Што те тебе нужба дотерало,
Коња коиш олку арџелио?
Аљ ке одиш на војска цареа,
Аљ ке одиш негдека на свадба?"
Тога велит Марко Кралевике:
„А егиди млада Маркоице:
Јас не одам на војска цареа,
Јас не одам чесна кумашина,
Ми допуштил краља Латинина,
Што ме канил чесна кумашина.
Јас не одам чесна кумашина,
Тук промени наше м'шко дете,
Ке го пуштам у краља на свадба."
И си стана млада Маркоица,
И си зеде свое м'шко дете,
М'шко дете малечек Огнена,
Му облече бурунџи кошуља,
Му облече от кафтан долама,
Му облече џубе нафелио,
А на глаа самура калпага;
Па пазуи пак што му нареди?
Му нареди камни безценети.
Дете греит, како јасно с'нце.
Го качие на брзега коња.
И си стана млада Маркоица,
Му целива коњу црни очи:
„Коњу, коњу, жити црни очи!
Да ми вардиш мое м'шко дете,
Оту ми је дете аџамија!" –
„Глаа даа, а дете не даа."
И му рече Марко Кралевике:

„Ајти синко, малечок Огнене!
Ке те пушта у краља на свадба,
Ама немој да ме посрамотиш,
Туку испат сакам да го сториш,
От' си, синко, Маркоо колено.
Да не пиеш вино и ракиа,
Да не јадиш манџи господарски,
Да не слегвиш от коња на земи;
Как те пуштам, така да ми дојдиш.”
Ми отиде у краља на свадба;
Како татко што му нар'чало,
Така дете зборот му држало,
И ми најде китени сватои,
Што ми седет на диван високи;
Јадет, пијет, кумот го чекает,
Да ми одет п' убаа нееста.
И ми дојде Огнен добар јунак;
И се спушти краља Латинина,
Му целива на коњот седлото,
И го молит Огнена детенце,
Да му слезит от коња брзего.
Да го клаит на чесна трпеза.
И му велит Огнен добар јунак:
„Ајти тебе краља Латинина!
Јас од татко изан не си зедоф,
Да си седна на чесна трпеза,
Да си пијам вино и ракиа,
Да ти јадам манџи господарски;
Со си коња на диван ке идам.
Ај земај си китени сватои,
Да одиме п' убаа нееста.”
Тога велит краља Латинина;
„Ајти синко, ајти мили синко!
Да ме простиш, нешто ке ти кажам,
Сум те канил, а не сум ти казал.
Али можиш, синко, да ми одиш
Да ми одиш зета аманета?”
Тога велит малечек Огненче:
„Ајти тебе краља Латинина!
Сум те канил, а не сум ти казал.
Ако држиш збор, што ке ти речам,
Дароите што ке ме дарвеет,
Дарој мене, неестата тебе;
Така ида зета аманета.”
И му рече краља Латинина:
Дарој тебе, неестата мене;

Туку дан' ме, синко, пострамотиш,
Кога ке ја неестата донесам,
Ке те клаам чесна кумашина.”
Кинисае китени сватои,
Да ми одет п' убаа нееста,
Излегое по бели друмои;
Напред одит малечек Огненче,
Си разигра своја брза коња,
Дете греит како јасно с'нце.
Го видое Легенки девојки;
Тога велет Легенки девојки:
„Леле боже, леле мили боже!
Блаѕе мајка што родила јунак;
Најблаѕе таја што ке го љубит!”
Отидое у Легена града,
Да земает убаа нееста.
Извадие големи пештежи: -
Девет браќа девет кули азно,
Стара тешта срмена кошуља
На кориља камни безценети;
Стариот тес сабја дипленица,
Што се диплит дванаесет дипли,
Што се носит во бела пазуа,
Што да сечит древја и камења.
Си изваде софра позлатена,
А на неа камни безценети,
Да ручает и да вечерает
Без свеќа, без бела борина,
От софрата видело да имат;
Мили снаи ждребе тригодишно,
Што го ранее се со суво грозје,
Што да пливат преку црно море.
Си зедое убаа нееста.
Ми оделе сватој што оделе,
Излегое по крај црно море;
Ми повеа еден тиок ветар,
Је отвеал дулак от нееста:
И ја виде млада зеташтина.
Тога велит убаа нееста:
„Леле боже, леле мили боже!
Блаѕе мајка, што родила сина,
А поблаѕе ја што ке го љуба.”
И е дочу малечек Огненче.
Тога велит малечек Огненче:
„Ајти тебе убаа нееста!
Не пули се, неесто, во мене,

Тук пули се во иљада сватој,
Кој ми имат рилка до челбинка,
Кај ми имат рилка до појаса,
Ти со него ќе ми се кердосаш,
А ас сум ти зета аменета.”
Тога велит убаа нееста:
„Бог те убил краља Латинина!
Зашт ' ми кладе зета аманета;
Ако беше син ти грдомазен,
Да не земат други дароите.”
И му велит краља Латинина:
„А егиди малечек Огненче!
Неестата пишман се сторила,
Не ти даат тебе дароите.”
Се наљути малечек Огненче,
Си изваде сабја дипленица,
Је пресече софра позлатена,
Та ја фрли в она црно море;
И си зеде девет кули азна,
Си и фрли в она црно море;
И го зеде ждребе тригодишно,
Го пресече преку полоина,
Си го фрли в она црно море.
Тога рече убаа нееста:
„Али сешто ја да си прежаљам,
Ама ждребе како да прежаљам,
Три години што ми го раниле
Го раниле мојте мили снаи
Се со шекер и со суо грозје
Се разсили малечек Огненче,
Је пресече убаа нееста,
Си ја фрли в она црно море.
Остра сабја от камења скрши,
Си ја фрли в она црно море.
И му рече малечек Огненче:
„А егиди краља Латинина!
Али виде Маркоо коленце,
Как да одит назод без дарои,
Ти ке одиш назод без нееста!”
Си разљути Огнен брза коња,
Си се фрли в она црно море,
Си преплива она црно море,
Си отиде при свој мили татко.
Марко седит на диван високи,
Го догледа дете от далеку,
И је велит Марко Кралевике:

„Ајти табе млада Маркоице!
Нешто идет дете наљутено.”
Кога дојде малечек Огненче,
Ми зборвеше мошне наљутено.
И му рече Марко Кралевике:
„Што си, синко, олку наљутено?”
И му рече малечек Огненче:
„Јас не требит да сум наљутено,
Туку требит сабја да истаргна,
Да ти зеам глаа от рамена,
Оти кога да се опијаниш,
Ти не знаиш тога што да чиниш,
Со Латини побратимство чиниш;
Аљ не знаиш оти се безверни,
Как не кани, така не не држа;
Не ме кладе чесна кумашина,
Тук ме кладе зета аманета,
И ми такса се бели дарои,
Дарој мене, неестата нему.
После краљот пишман ми се стори,
Жаљ му беше дарои да земам,
Зашто беа големи пештежи; -
Девет браќа девет кули азно;
Стара тешта от срма кошуља,
На кориља камни безценети;
Стариот тест сабја дипленица,
Што се диплит дванаесет дипли,
Што се носит во бела пазуа,
Што да сечит древја и камења;
Што му зготвее софра позлатена,
Што да седет седумдесет мина,
А на неа камни безценети,
Да ручает и да вечерает
Без свеќа, без бела борина,
От софрата видело да имат.
Снаи му зготвее ждребе тригодишно,
Што го ранее се со суво грозје,
Што да пливат преку црно море. -
'И исфрлиф в она црно море
И дарои и млада нееста;
Јас си дојдоф назод без дарои,
Тој побегна назод без нееста;
Испат сториф наша јунаштина.”
Тога Марко дете го избаци,
Маркоица коња го избаци.

85.

ДВА СОКОЛА

Имала е мама, немала
До двама сиви сокола
Сокола до два близнака.
С житом ги мама хранила
Хранила, оште доила,
До де соколи порасли,
Никој не се е научил,
Нито соколи растеха.
Мама им певка певала:
„Нани ми соколе, нани ми,
Сокола до два близнака;
Растете и порастете,
Тешко имање делете,
Тешка потера зберете,
Баштино царство земете.”
Расли соколи, порасли;
Еден си сокол јездише,
Други себе си носеше,
Като се двама раздељат,
Един за други плачеха.
Мама соколи думаше:
„Ја си станете, идете,
Баштино царство земете!”

86.

ТОДОРКА И КЊАХЧЕ*)

От царот извест е дошла
„Кој има син да прате,
Кој нема, сам си да доди,”
Иван си сина немаше,
А само една дештерја,
Една дештерја Тодорка.
Тој се чуде и мае,
Како да чини, да прави,
Как го зачула Тодорка,
Та на башта си думаше:
„Ја с' не грижи, татко-љу,
До к ' д је млада Тодорка,
Ти не штеш војска да видиш.
Ја иди, татко, ја иди,
Сабја френглија да купиш,
И т'нка пушка бојлиа,
И една конче ранено,
Аз ште на војска да ида,
И млад војскарин ште стана,
Никој не ште м' познае.”
Стана Тодорка отиде;
Ходила седем години,
Никој ја нигде не познал;
Кога е било на Лазар,
Тодорки е на ум дошло,
Че и е мама на пазари;
Както нејните врсници.
В царски градини запјала
Запјала и припјавала;
И нош је песен пела,
Дење с војската ходила.
Ка је зачуло младо књахче,
А то на царјат думаше:
Тук има младо војскарче,
Што пее ноште лазарја.”
Царјат на књахче думаше:
ÂЈа си заведи војската
На равно поле да играе,
Д ' играе хоро јунашко,
Сичките на ред да гледаш,
Дано момата познаеш.”
На ред је књахче гледало,
Не можло да ја познае.
Царјат на књахче думаше:
„Ја си заведи војската
Дето с' хурки продават,
Дано мома-та познаеш.”
Књахче си војска заведе,
Пак си момата не позна ...

*) Оваа песна се повторува под бр. 103. - Бел. на ред.

87.

## ЈАНИЧАР И РУСА ДРАГАНА

Разбега с' е Влашката земя,
Влашката земја и Богданска,
И Богданската, сичката Доброжа,
Кој горе ходи, кој долу бега
От љути Турци, страшни Маџари.
Стари сечеха, млади робеха,
Млади девојки отбор земаха,
Та ги правеха млади робини;
И млади момци отбор земаха,
Та ги правеха се јаничере.
Дето минуват селата горјат,
Хората робат, селата горјат.
Преминале с' белиа Дунав,
Наредиха с' крај Етрополе,
Распространиха сини шаторе,
На равно поле делба делеха
Млади девојки и млади момци.
Кому паднаха по две, и по три,
На млад Јаничар с' е паднала
Сал една мома руса Драгана,
Па ја заведи под бели чад'р.
Кога е било вечерта к'сно,
Млади Јаничар надвор седеше,
Погледна долу, погледна горе,
Из черна земја син ог'н гори,
Из сино небо крвав д'ж вали.
Млади Јаничар с' е уплашил,
Та поизвика руса Драгана,
И на Драгана жално думаше:
„Мори Драгано, моја робињо!
Што ште та питам право да кажиш, -
Имаш ли братец, имаш ли сестра,
А Драгана му со глас продума:
Имам си башта, имам си мајка?"
Имам си братец, имам си сестра." –
„К'д,е е брат ти, и тој ли е поробен?
Драгана му жаљно отговарја:
„Кога додоха в Влашката земја
Турци избиха млади Б'лгари;
И брат ми беше во таја воиска;
А сега тридесет години,
Ка с'м аз братец не видела." -

,,Мори Драгано, моја робињо!
Ако го видиш, познаваш ли го?”-
Ја да го видам, си го познавам
По клета галва, по једри грди.”
А Јаничар Драгана питаше:
Што има на братина глава?” -
„Брат ми има от сабја белек,
Че е посечен на љута војска.”
А Јаничарин Драгана пита:
„Што има брат ти на једри грди?”
„Брат ми си има на грди белек.
Со стрела ранен во љута војска”.
Па раствори јаничар грдите
Белите грди, клетата коса;
А на Драгана жално думаше:
„Ја стани, сестро, дома да идем.
Дома да идем, мама да видим!”

88.

БОЛЕН ДОЈЧИН

Попаднала црна Арапина,
Попаднала Солунски ливаѓе,
Ми удрила белана чадара;
Таин сакат од Солуна града,
Леб им сакат по две фурни леба,
И им сакат крава јалоица,
И им сакат по бочка ракиа,
И им сакат по две бочки вино;
На ден сакат п' убаа нееста,
На ноќ љубит п' една малка мома,
Ми и љубит и ми и загубвит.
Сите ми се редум изредие,
Ред падна на млада Ангелина.
Дворје метит Ангелина млада,
Дворје метит градум с'лѕи ронит
Со с'лѕи ми дворје завадила.
Ја догледа болена Дојчина:
„Ајти тебе сестро Ангелина!
Што те тебе нужба дотерало,
Дворје метиш градум с'лѕи рониш?
Али ти се, сестро, здодеало,
Рамни дворје, сестро, метеешти?
Мене болно, сестро, гледаешти? –
Рани, болки, сестро, врзеешти,

И понади мене готвеешти?”
„Ајти тебе брате, Болен Дојчин!
Та не ми се мене здодеало,
Рамни дворје, брате, метеешти,
Тебе болно, брате, гледаешти,
Рани, бољки тебе врзеешти,
И понади тебе готвеешти;
Туку ми се, брате, здодеало,
Попаднала црна Арапина,
Попаднала под града Солуна,
Под Солуна, Солунски ливаѓе,
Ми удрила белана чадара;
И ми собра старци и попои,
На ден сакат по две фурни лебец,
И им сакат крава јалоица,
И им сакат по бочка ракиа,
И им сакат по две бочки вино,
На ден сакат п' убаа нееста,
На ноќ сакат п' една малка мома,
Ми и љубит и ми и загубвит.
Сите ми се редум изредиа,
Ред ми падна, мене ке ме земет.”
И говорит Болена Дојчина:
„Ајти тебе сестро Ангелино!
Аљ тоа те тебе брига нашло?
Ево имам за девет години,
К'де лежам болно на постеља;
Ај отвори шарена ковчега,
Да изваиш триста лакти платно
Триста лакти платно бамбакерно,
Да изврзиш рани од анџари;
И земај ми моја остра сабја;
Ево имам за девет години,
Сабја в р'ка не ми је фатена,
Веке ми је сабја 'рѓосана,
Да ја носиш Умера бичакчиа,
Да ми острит сабја вересиа,
Ако станам ск'по ке му платам,
Ак' не станам, алал да ми чинит.”
И ми стана млада Ангелина,
И ми зеде сабја 'рѓосана,
Ми отиде дури у Умера:
„Ајти тебе Умер бичакчиа,
Так' ти бога ја ке ти се мољам!
Ме допуштил Болена Дојчина,
Да му остриш сабја вересиа,
Ако станит ск'по ке ти платит,

Ак' не станит, алал да му чиниш.”
Тог' говорит Умер бичакчиа:
„Ајти тебе млада Ангелино!
Ак' ми даваш твојте црни очи,
Да ти острам сабја Дојчиноа.”
Се поврати млада Ангелина,
Назад плачеешти, пиштеешти;
Од далеку Ангелина викат:
„Ајти тебе Болена Дојчина!
Не ми острит Умер бичачкиа
Не ми острит сабја вересиа,
Тој ми сакат мојве црни очи.”
Је говорит Болена Дојчина:
„Остај сабја, сестро Ангелино,
Остај сабја на бела постеља,
И влези ми темни конушници,
Да изваиш моја брза коња;
Носи ја у Митре Поморјанче
Налбатина, верна побратима,
Да ми коит коња вересиа;
Ако станам, ск'по ке му платам,
Ка ми платам ж'лтици дукади.”
И ми стана млада Ангелина,
И ми влезе темни конушници,
Ми изваи негва брза коња,
Ја однес' у Митре Поморјанче,
Да ми коит kоња вересиа:
„Так' ти бога Митре Поморјанче!
Ако станит Болена Дојчина,
Ка ти платит коња за коење.”
И је велит Митре Поморјанче:
„Ајти тебе млада Ангелино!
Ако дааш твое бело лице,
Твое лице, како јасно с'нце,
Твојте вежи, как морски пијајци,
Твојте очи, како црно грозје!”
И ми викна млада Ангелина,
Кршит р'це от бели колена,
С'лѕи ронит по бели образи,
Од образи шарени пазуи,
Од пазуи шарени скутеи,
Од скутеи по земја сурова.
Си поводи коња Дојчиноа,
Јbуто к'лнит млада Ангелино: -
ÂБог те убил Митре Поморјанче!
Зашт, не тргна сабја да м' загубиш,
Туку мене ти ме пострамоти!”

И си тргна дома си отиде,
И му кажвит брату си Дојчину:
„Ајти тебе Болена Дојчина!
Што ми стори голема страмота
Со твојата верна побратима,
Што јадефте, брате, што пиефте,
Што одефте в гори на лоење;
Кога рекоф за твојата коња,
Да ја коит, брате, вересиа,
Што ми рече Митре Поморјанче, -
Ако даиш твое бело лице,
Ка ти којам коња вересиа.”
И се фрли болена Дојчина
И се фрли на нога јуначка:
„Ајти тебе сестро Ангелино!
Страф да немаш, сестро, страм да немаш!
Ај да земиш студено оружје,
Да го даиш Плетикосе Павле,
Да ми миет студено оружје.”
И ми стана млада Ангелина,
И ми зеде студено оружје:
„Ајти тебе Плетикоса Павле:
Ме допушти Болена Дојчина,
Да ми миеш студено оружје.”-
„Ајти тебе сестро Ангелино!
Чуму ти је студено оружје,
Л.ељ је болен Болена Дојчина!” –
„Попаднала црна Арапина,
Под Солуна, Солунски ливаѓе,
И ми удрил белана чадара,
И ми викат старци и попои,
Таин ми сакат по две фурни леб,
И  ми сакат крава јалоица,
И ми сакат по бочка ракиа,
И ми сакат по две бочки вино,
На ден сакат по млада нееста,
На ноќ сакат п' една малка мома,
Ми и љубит, и ми и загубвит,
Ред ми падна, мене ќа ме земат.”
Тога велит Плетикоса Павле:
„Ајти тебе млада Ангелино!
Аљ ми даваш твоја тонка става;
Става имаш како морска трска;
Да ти миам студено оружје,
Та си зеде студено оружје,
Си отиде во рамни дворои:
„Ајти брате, Болена Дојчина!

Не си имал верни побратими,
Туку биле Турци неверници!
Ми посака моја тонка става.” –
„Ајти тебе сестро Ангелино!
Убило и мојте побратими
Убило и јадење, пиење!
Отпушти го платно бамбакерно,
Да изврзиш рани от анџари.”
Го изврза млада Ангелина,
Му изврза рани от анџари,
И му даде студено оружје.
Тој опаса свилена појаса,
Ми нареди студено оружје,
Ми ја зеде сабја 'рѓосана,
И ми јавна коња некоена;
Прау одит под града Солуна,
Прау одит на бела чадара;
И ми слезе от брзего коња,
Ми извади сабја дипленица,
Ми загуби црна Арапина,
И со него ж'лта Евреина.
И си јавна своја брза коња,
Глаа кладе на коња пред себе,
И ми врвит по среде Солуна.
Што го виде се ми се зачуди -
„Што ке бидит ова чудно чудо!
Овој јунак, како суво древо,
Лице имат, как восок прецеден,
Што ми стори голема унера!
Јунак било, јунак ке да бидит!
Не му требат цркви манастири,
Да и праит, добро да им чинит!”
Ми помина по среде чаршии
И појде при Умер бичакчиа:
„Ајти тебе Умер бичакчиа!
Ти не остриш сабја вересиа,
Што је сакаш на мојата сестра,
Што је сакаш нејѕините очи?”
И ми тргна сабја дипленица,
Му ја зеде негоата глава.
И појде при Митре Поморјанче:
„Ајти тебе Митре Поморјанче,
Поморјанче, верна побратима,
Іште те имаф кај мој црни очи,
Што је ова голема страмота,
Што ми стори на мојата сестра!”
И му зеде негоата глава.

И појде при Плетикоса Павле,
Му ја зеде и негоа глава.
Дома одит, от далеку викат:
„Отвори ми сестро Ангелино,
Отвори ми наши вити порти,
Постели ми шарена одаа,
И барај ми свешти и ламбади,
Донеси ми попој законици,
Што сакаше, сестро, се ти свршиф,
Ќа се делит душа од сн'гава.
Да не жаљаш, сестро, да не плачиш,
Тук' да земаш свирци, дабоани,
Та да сториш голема донамба.”
И ми стана сестра Ангелина,
Ми отвори нивни вити порти
Уплашена, мошне устрашена;
Кога виде глаа от Арапа,
Го прегрна млада Ангелина,
Го однесе в шарена одаа.
Колку легна на мека постеља,
Тргна душа Болена Дојчина;
Дури сестра му запали свешта,
Даде душа Болена Дојчина.
Се собрае старци и попои,
Ми кладое свирци дабоани,
Што ми бие три дни и три ноќе.

89.

НИКОЛА, БОГДАН И АНГЕЛИНА

Пилци пиштат, пилци гарванови, Дали
са пилци, или човеци?
Ни са пилци, ни човеци,
Ами с' били седумдесет роба,
Поробил ги млад Никола,
И ги запрјал у темни завници.
Ка повикат седумдесет роба,
Та се чуе до сињото небо,
Че н' имале кој да ги отрве
Сичките роби пуснали,
Само Богдана оставили,
Че има булче хубаво,
И става млада кралица.
Кога Богдан викаше,
До небо се чуваше:
„Нема ли нејде некои
Тука на врата да дојде!
Че имам книшка да пиша,
До мојата булка Ангелина.”
Де го зачу сиво г'лапче,
Па на вратата отиде,
Десно си крило подаде.
Богдан на крило написа.
Фркна голапче отиде,
На Богданови равни дворови,
С крилата си трептеше,
Со очи долу гледаше;
Ангелина дворове метеше,
И лична песен пееше.
Паднало писамце от крилце,
Ангелина го погледа.
И на перцето писано –

Богдан је в темни завници. –
Скоро милата заорли,
И на двор си думаше;
„Ние като јадем и пием,
Бато ти в какви е м'ки!
Ја земи скоро брснача,
Руса ми коса обрсни,
Ја шта самичка да ида,
Млад Богдан ја да пусна,”
Девер и коса обрсна;
К'дар и перчан остави,
Д'лга си коса уплети,
На кончи ситни подврски;
Като си конче престегна,
Рошав си кожух наметна,
Јунашки калпак наложи,
Като с' на конче покачи,
Младо деверче питаше:
„Мјазам на царски делија?”
„Не мјазаш на царски делија,
Но на булка Ангелина.”
Та ка се Арапски уз'би,
Обрна очи в белина,
Обрна уста к'м небо,
Тога и девер думаше:
„Сега си като делија.”
А тја на конче извика,
М'гли, прахове подигна.
Като е виде делија,
Черноморската Војвода
От чардака си извика:
„Скоро вратите закључете
Ето че иде делија,
На коњ подкови ште иска,
До триста маџар ж'лтици.”
Та си на врата отиде,
Като вратата поритна,
На сред двора зафрли,
Та си од конче думаше,
И војвода си питаше:
„Чул ли си, разбрал си,
Минка си рожба родила,
Родила и продумала,
По света роби пуснаха,
Ами ти роби што држиш?”
Тога от конче посегна,
Че му окото извади.
Војвода јасно извика;
„Тичајте, роби пуснете,
Че ми окото извади,
И на другото посјага.”
Како робите пуснаха,
Ангела ги на ред гледаше;
Като Богдан премина,
Тја го с кончето одели,
С златен го топуз биеше,
И полека го слагаше,
Та на Богдана думаше:
„Врви Богдане ступане.”
Два к'далака минали,
И двата на кон седели.

90.

КОРУН, КОНДОФИЛА И СИН КОСТАДИН

Љубит Корун млада Кондофила,
Ја љубило за девет години;
Ми одело от утро на утро,
Ми одело от вечер на вечер,
Дур порастил сина Костадина;
Тога ми се Корун уплашило,
Тога ми се Корун позапрело.
Му допушти млада Кондофила:
„А егиди Корун побратиме!
Што не идеш, како што идеше?
Али ти се азно дососало?”

Тога велит Корун кесеџија:
„Кондофило, верна посестримо!
Мене ми се азно не дососвит,
Туку сум се мошне уплашило
От твоего сина Костадина,
Ми го кажвет појунак от мене.”
Тога велит млада Кондофило:
„Ај Коруне, верна побратиме!
Аљ тоа те тебе брига нашло?
Јас ке легнам болна от нафола,
Ке си лежам за една недеља
И без лебец и без студна вода;
Ке го пушта во гора зелена,
Да ми барат вода лекоита,
Ке го пуштам в гора без оруже,
Да го чекаш, ти да го загубиш,
Да бидеме, како што сме биле.”
Се поболи млада Кондофила,
Се поболи болна от нафола,
И ми лежа за една недеља,
И без лебец и без студна вода.
Тога велит сина Костадина:
„Леле мајко, леле мила мајко!
Да ми кажиш от ошто си болна,
Аљ си болна, мајко, от господа,
Аљ си болна, мајко, от душмана,
Аљ си болна, мајко, за попои,
Аљ си болна, мајко, за екими,
И за воѓе, мајко, лекоити,
Да ти барам билки чемерлики.”
Тога велит млада Кондофила:
„Не сум болна, синко, за екими,
Тук да појдиш во гора зелена,
Да ми бараш вода лекоита;
Ама ти се, синко милно-мољa,
Да не земаш таткоо ти оружје!
Не се земат оружје за здравје.”
Си киниса сина Костадина,
Да си одит в гора без оружје.
И го разбра негоата сестра,
И му рече негоата сестра:
„К'де одиш, мое мила брате!
К'де одиш в гора без оружје!
Не је болна мајка од господа,
Тук' је болна мајка од нафола.
Ми те пуштат в гора без оружје;
Там' те чекаш Корун кесеџиа,

Тебе, брате, да ми те загубит;
Туку ела дома да одиме,
Ке ти даам свекрвоо оружје.”
Си отиде брате у сестра си,
И си зеде сватоо оружје.
И му рече негоата сестра:
„Ајде сега брате Костадине!
Ти да можиш, бог да ти поможит,
Да не бараш вода лекоита,
Тук' да бараш глаа Коруноа,
Да донесиш на нашата мајка.”
Си отиде сина Костадина,
Си отиде во гора зелена.
Си го најде Корун кесеџиа,
И му рече Корун кесеџиа:
„Добре дојде Коста добар јунак!
Ја те барав ноќе со борина,
Ми те најдоф дење на пладнина!
Ела однош да се обидиме!”
Се разлути Коста добар јунак,
Си разлути своја брза коња,
Си изваи сабја дипленица,
Го пресече преку полоина.
На час Корун уште не узнало,
Си разљути своја брза коња,
И се спушти тој по Костадина.
Колку му се коња разиграло,
Тој ми падна, два трупа се стори.
Тога слезе Костадин от коња,
Му ја зеде глаа Коруноа,
Си ја врза в една бела риза,
Ја обеси зад себе на коња.
Си се врати при својата сестра: -
„Ајде, сестро, дома да одиме!
Што ми рече, сестро, ја погодиф,
И ја можеф, и господ поможи,
Ја донесоф глаа Коруноа”
Отидоа при нивната мајка,
И је викна сина Костадина:
„На ти, мајка вода лекоита.” -
И је фрли глаа Коруноа; -
Да се љубиш, как си се љубила!
Ти го бараш, ја ти го донесоф,
Ако појдоф в гора без оружје.”
Тргна сабја, мајка си пресече;
Не је однесе в црков да закопат,
Тук је фарли по бела Дунава.

91.

## ГИНО АРНАУЧЕ И ПЕТРА ХУБАВА

Посвршил се Гино Арнауче,
Се посврши за Петра убаа,
Не ми седе ни ден, ни недеља,
Ми отиде на бело бачило.
Бог је убил Гиноата мајка,
Што му прати најљути зборои:
„Ти си седиш, Гино, синко мили,
Ти си седиш на бело бачило,
И не знаиш твоја бела Петра
Заљубила селските бирачи,
Заљубила турски азаџии!”
Гино тога мошне се naљути,
Не си дојде при својата мајка,
Туку појде у Петра дома је,
Си ја најде в широка одаа,
Си заспала, и ми се покрила,
Се покрила с една бела риза,
И лицето роса го фатило.
Гино кротко в одаа је влезе;
Бела Петра не ми го узнала;
И је отскри нејѕиното лице,
Со ризата роса је избриса,
Је избриса, Петра је целива,
Уште Петра не ми је узнала.
И си сегна во бели џепеи;
Си извади едно фрушко ноже,
Бела Петра на сон је загуби.
И си дојде Гино при мајка си,
И је кажвит на својата мајка:
ÂПетра, мајко, мене ми сторила
Ми сторила голема страмота,
Ама и ја, мајка, је загубиф.”
Тога рече Гиноата мајка:
„Зашто, синко, мене не ми каза,
Оти Петра ништо не ти стори,
Туку ми те ја тебе измамиф!”
Се разљути Гино Арнауче,
И сам себе Гино се загина;
И је рече на своата мајка,
„Как ке жаљат Петрината мајка,
И ти, мајка, за мене да жаљаш.”

92.

НИКОЛЧЕ

Де с' е чуло видело
Син баща на с'д да кара,
К'то Николче башта си?
Назад му р'ци врзал,
Чи го напрет коњ караше.
На к'де го караши?
По даии, по заптии.
Една ми света недеља,
Врвели што сја врвели,
До нова чешма допрели,
Николчу слези од коња,
Да си очити умии.
Тјајко му Николу думаше:
„Никола, сино Никола!
Развржи ми р'цети,
Да си очити умиа,
Чи е днеска света недеља,
Да сја богу помоля."
Никола од коњ посегна,
Дваш му р'цети застегна.
Тјајко му Николу думаше:
„Да даде господ, сино љу,
Дур' да сја назад поврниш,
Жина ти кам'к да стани,
Децата дребни змејчета,
Околу кам'к да пиштат!"
Чи Никола у тех отиде,
И на врата похлопа;
Никој му врата не отвори,
Toј погледна на цаклоту,
Чи жина му кам'к станала,
И дечица п'стри змејчина

93.

СТОЈАН БОЛЕН

Разбољал с' е млад Стојан,
Та лежи девет години
Не умираа, нито стаја
Мајќа Стојану думаше:
„Синко Стоене, Стоене!
Като ми лежиш, умираш,
Не умираш, нито стајаш
Мама тја не е питала,
Да ми не б'деш греховен?"
Стојан си мајци думаше:
„Греховен, мале, та много;
Знаеш ли, мале, повниш ли,
Кога бе размир година,
Кога Татаре врвеха,
Сичкота село побјагна,
И тебе, мале, думаха
Та и ти, мале, да бјагаш?
А ти на жени думаше:
„Бјагајте, жени, бјагајте,
Ала аз нема да бјагам,
Че имам много синове,
Зе штат и остана штат;
И имам много имане,
С имане ги шта откупа."
Кога Татаре додоха,
У нас на конак падн'ха,
Та зеха мене сиромах,
Та ма на kоња качиха,
Азе от коња отлитах,
На китка стрели налитах,
И на два ножа санджара.
Мајка ми в'н не излезе,
Руса си коса скубеше,
По друмове ја хврљаше,
Еничере ја береха,
Т'нки камжици плетеха,
Добри си коне шибаха;
Дето конете шибнеха,

То черни крви капеха,
Дето крви капнеха,
Червена ружа ц'втеше.
Јеничаре ја береха,
Та ја по чолми втикаха.
Та вов Татарл'к отидох.
Седехме до три години,
Кога с' назад врнахме,
През наше село минахме,
Нашето село пусто село,
В срјад село нови гробишта,
Живи с' људе копале,
Като Татаре виделе.
Ние ги на дјал удрихме;
Тога всјакому паднало,
Кому гроб, мале, кому два,
Мене с', мале паднаха,
Три нови пусти гробишта.
Раскопах, мале, един гроб,
Извадих лепа јунака;
Што бе лепа променена,
Самур му калпак на глава.
И на калпака перница,
На перница писано,
Три годин млад годено,
А три дни младо женено,
Та па с' живо копало,
Като Татаре видјало.
Тој ми с', мале, помоли:
„Татаране ле, брајно ле!
Не деј ме- брајно, погубва,
Че с'м три годин годено,
И три дни младо женено!"
Азе го, мале, не слушах,
Ами го мале погубих.
Раскопах, мале, втори гроб,
Ископах, мале, невјаста,
Оште и венци на глава,
Алени магдан на очи,
И на магдана перница,
Три годин младо годена,
А три дни младо женено,
Та па с' живо копало,
Като Татаре видјало.
Та ми с', мале, помоли:
Татаране ле, брајно ле!
Боле си мене погуби,
Не обирај ми среброто,
Среброто и нанизното,
Че е от село собирано!"
Азе е, мале, не слушах,
Ами и неа погубих.
Раскопах, мале, трети гроб,
Ископах лепа девојќа,
Што бе лепо променена,
На главата и перница,
На перницата и писано,
Три годин млада годена,
Годена, а неженена.
Та ми с', мале помоли:
„Татаране ле, брајно ле!
Не деј ме, брајно, погубва,
Че с'м една на мајќа си!"
Азе е мале не слушах,
Али и неа погубих."
Мајќа Стојану думаше:
„Лежал си девет години,
И оште девет да лежиш,
Душа да ти не излезе,
Кост по кост да с' разнесеш,
Костите да ти с'бера,
В гробишта да ги занеса!
Штото е било млад јунак,
То ти е мило братенце;
Што ти е било невјаста,
То ти е мила снащица;
Што ти е било момата,
Та ти е мила сестрица."
Де седја господ, та слуша.
Та лежа оште девет годин,
Та му душа не излезе.
Костите му с' снизаха,
Та ги мајка му с'брала,
Та ги в гробишта занесе.

94.

## СТОЈАН БОЛЕН

Разболел се е млад Стојан,
Та лежи девет години,
Изгноил девет постели,
И девет меки возглаве.
Мајќа Стојану говори:
„Синко Стоене, Стоене!
Като ми лежиш толкова,
Ни умираш, ни оздраваш,
Да ми не б'деш греховен?"
„Мамо ле, моја мајчице!
Нали ма питаш да кажа.
Кога ја ходих, мамо ле,
По таја гора зелена
Јаганци в јаг'л запалих.
Като гореха, блееха,
Небо сја на две делеше,
Јасни си дзвезди падаха.
Па сја от тамо отвадих,
Та тежка свадба си срештнах.
Та си изгубих кумове,
Кумове, старисватове,
Та си им узех две млада,
И тие млада девере,
Та ги изведох, мамо ле,
Во Таја гора зелена,
Дето пилета не пејат,
Дето си човек не ходи,
Та си ги врзах, мамо ле,
Два млада за две младици,
Гледат сја, а не видат сја.
Кога сја назади врнах,
Дето бех невјастата врзал
Бела си лоза порасла.
А дето врзах мом'ка,
Зелена бора порасла,
Та се високо извиле,
Та си врхове с'брале."
Мајќа Стојану говори:
„Синко Стоене, Стоене,
Нали си това изврсшил,
Колку си лежал, Стоене,
Оште толкова да лежиш,
Та мама ште тја погледа."

95.

## ГИНО И СТОЈАН

Гино Петкани говори:
„Сурава сја болна учини,
Стојан ште да та попита,
Либе хубава Петкано!
ПIто ти са иска понуда,
Та да си ,либе, оздравјаш."
А Петкана му говори:
„Либе Стоене, Стоене,
Доштало ми сја, либе ле,
От гора от преперици,
От гора от еребици."
Отишал си је млад Стојан
Во таја гора зелена,
Та дребна лова да лови.
Гино напреди отиде,
Та си је чекал млад Стојан,
Та сја с' двама бориле,
Та сја с' три дни бориле.
Стојан си Гину говори:
„Гино премладо Бл'гарче,
Ја са разслаби, Гино ле,
Нешто шта да те попитам
Дане б'деме роднина,
Като с' двата бориме."
Та сја с' Гино отслабил,
Та си уборил млад Стојан,
Две педи в земја накарал,
От далеч, иде и вика:
„Либе хубава Петкано!
Изљаз ми порти отвори,
Постели меко возглаве,
С тебе штем да сја земе."

96.

ЈАНКУЛА

Јанкула го војска обколила
От Станкамен дури до Бичица,
А Јанкула баре абер немат,
Тук си седит в шарена одаа,
И си љубит свое м'шко дете,
Ког' излезе млада Јанкулица,
Си се качи на диван високи,
Се распули по гора зелена,
Што да видит чудо и големо!
Јанкула го војска обколила,
Коњ до коња, како честа гора,
А јунаци, как борје високи,
Остри сабји како секаици,
А туфеѕи како дробни ѕвезди,
А бајраци как дробни облаци.
И се врати млада Јанкулица,
И си влезе в шарена одаа,
И ми велит на Јанкула јунак:
„Стани, стани, а стопане мои,
Остај го свое м'шко дете,
И излези надвор до надвора,
Што те војска тебе обколила!"
И стана Јанкула добар јунак,
Си излезе от шарена одаа,
Си се качи на диван високи,
Се распули по гора зелена.
Што да видит чудо и големо!
Зашто виде војска распливала;
И викна Јанкула добар јунак
И си викна на своја стопанка:
ÂЈанкулице, ај млада стопанке!
Донеси ми триста с'жни појас,
Донеси ми сабја дипленица,
Што се диплит меѓу девет дипли,
Секоја дипла камен безценетен,
Што ми сечит древја и камења,
Што се носит во бела пазуа,
Изваи ми стрела шестокрила,
И влези си во земни керали,
Подседлај ми коња шаренего,
Престегни го со девет колани,
Подгривата ж'лта боздогана,
Да излезам с' аскер да се биам,"

Му донесе млада Јанкулица.
И си јавна своја брза коња,
И си влезе в среде от аскерот,
Опитвит Јанкула добар јунак:
„Ај ви вие млада бајрактари,
С која мисља џеинк ке сторите!
Аљ барате Марка Кралевика,
Аљ барате Јанкула јунака?” -
И му велет млади бајрактари:
„Не бараме Марка Кралевика
Тук' бараме Јанкула јунака.”
„Ак' барате Јанкула јунака,
Јас ке најдам Јанкула јунака,
На две ст'рни да се поредите.”
С' измамие млада бајрактари,
На две ст'рни ми се поредие,
Се подсмевјат Јанкула добар јунак,
И им велит „ај да се обидам,
Аљ сум јунак за да ве прескочам.”
И си дупна своја брза коња,
Си отвори сабја дипленице,
Си замавна на десната ст'рна,
И посече млади бајрактари;
Брза коња поврати на лево,
Жива душа не ми остаило.
И отиде Јанкула во дворје,
И си влезе в шарена одаа,
И ја виде млада Јанкулица,
К'де плачит, к'де с'лѕи ронит;
С'лѕи ронит по бели образи,
Р'це кршит от бели скутеи.
Тог' је велит Јанко добар јунак:
„А што плачиш млада Јанкулице!
Ак' не вервиш слези ми во дворје,
Да ми видиш моја брза коња,
Се во крви коња попливана;
Да ми видиш моја остра сабја,
Веќе сабја ми је изабена.”
Вчасот стана млада Јанкулица
Брза коња не појде да видит,
Тук се качи на диван високи,
Се распули млада Јанкулица,
Се распули по гора зелена,
Да не видит аскер обколено,
Виде немат аскер обколено;
Брго слезе во широки дворје,

И си виде таја брза коња,
Се во крви коња popливана;
И си виде сабја изабена.
Тога вера таја ми фатила
От' Јанкула сите и загуби.

97.

ЈАНКУЛОВА СМРТ

Јанкула, млад Јанкула,
Јанкула Влашка Војвода!
Јанкула коња хранеше,
Во таја града Солуна,
На солунските меани
С ситна слама оризова.
Јанкула коња поеше
С Негошко вино, Благушко.
Јанкула коња зобеше
Со големерска пченица.
Јанкула коња ковеше
На Солунски налбанти,
На налбанти се молеше;
,,Еј налбанти мили брате!
Харно ми коња коvajте,
Карагрош плочи клаvajте,
Алтани клинци редејте."
Јанкула седло кроеше,
На Солунските сарачи
От чиста свита камуха.
Јанкула узда правеше,
Карагрошови лееше
На Солунските златари.
Коња оружи, престегна;
Коња му веле, говоре;
„Што ме на тимар удираш?
Даљ ке ме мене продадиш?
Или ме менка учиниш,
За друга коња похарна?"
Јанкула веле, говоре;
„Еј ти коњу, мој дрогару!
Нито те, коњу, продавам,
Ни - те, коњу, разменувам;
Дошло писмо от Влашка наја,
Да си појдам на Косово
Косово поле широко;
Настанала турска ордја,
Турска ордја, силна војска,
Ке си појдам дури тамо.
Вјахна коња и киниса,
Појде на поле Косово,
Та влезе в турска ордиа,
Та извади остра сабја,
Та си фати да си сече,
Как влезе в среде ордиа,
Пушка пукна, Јанко падна.
Коња застана над него,
Коња диван да му чине;
С грива му сенка чинеше
С опашка мухи бранеше,
Ем дробни с'лѕи ронеше,
Там' и она до нег' падна
До нег' падна душа даде.

98.

МАТИ

Мати ло, Мати вдовицо!
Остана Мати вдовица
Остана сос три дечица,
Мати сја чудом чудеше,
Сос това тешко имање,
Какво да стори, да прави.

Мати дума на сељани:
„Сељани, вие кметови!
Што е на света хубаво,
Хубаво и хаирлиа,
Мати ште да го направи.”
Сељани Мати думаха:
„Најхубаво е на света,
Хубаво и хаирлиа
Да си мостови направиш,
По мости, Мати, да врвјат,
Дребно, Мати ле, и едро,
Старо, Мати ле, и младо,
Куцо, Мати ле, и слјапо.
Мати сељани не слуша,
Та си попови попита;
„Што е на света хубаво,
Хубаво и хаирлија?
Мати ште да го направи.”
Попови Мати думаха;
„Хубаво, Мати, на света
Ч'ркови да си направиш,
В ч'ркови, Мати, да врват
Да врват всјакаква вјара,
Дребно, Мати ле, и једро,
Старо, Мати ле, и младо,
Куцо, Мати ле, и слјапо.”
Мати попови не слуша,
Та темничари попита:
„Што е на света хубаво
Хубаво и хирлиа?”
И темничари думаха:
„Хубаво, Мати, на свето
Да си направиш т'мница,
В т'мница, Мати, да лежат,
Сички бор млади јунаци.”
Чи си откупи Мати, ле
Се т'мничерски мастори,
Чи т'мница заправили.
Девјат години правили,
Дења прават, ношта пада,
Та е фарлиле нејнио,
Нејнио син Иванчо
Фарлиле в т'мна т'мница
Тог сја т'мница задржа,
Та сја темница направи.

СТОЈАН И СУЛТАН

99.

Седнала мама да јаде
Да јаде, оште да пие
Сос девјат сина рождени,
Стара ги мајка питаше:
„Синови, девјат синови!
Като једете и пијте,
Какво ште да ва попита,
Кој што му е мило, драго,
Него, синови, да сторам.”
Стојан на мама думаше:
„Мамо ле, мама, драго ми
В зелена гора да хода,
Че алјан бајрак да носа,
Да си дружина собера.”
Иванчо дума мама си:
„Мамо ле, мама, драго ми
Лиси биволе да купа
Черни угари да ора,
Бјала пченица да сеја.”
Тога си Стојан отиде
В зелена гора букова
И алјан барјак набочи,
Че сја јунашки провикна:
„Собирајте сја јунаци,
И при Стојана елате!”
Че си ги Стојан пособра,
Че си ги Стајан поведе
Из г'ста гора зелена,
По Султанската межија.
Султан си седи под чад'р,
И си јадеше, пиеше,
Печено јагне јадеше.
Стојан Султана улови
Като фракнато врапченце.

Султан Стојану думаше:
„Аферим тебе, Стојане!
Аз едно време бјах јунак,
Ти си от мене појунак.”
Че си Султана заведи
На девјат гроба чиљашки,
И девјат п'лни сос ребро.
Султан Стојану думаше:
„Зимаите, холан Стоене,
Зимаите колко можете,
И за мене оставајте,
Че стар с'м вече не мога.

100.

ЛАЗАР И ПЕТКАНА

Де се чуло и видело
Три п'ти жена да близни
Три п'ти по три момчета!
Станали девет момчета
И една керка Петкана,
Петкана расла, порасла
Стана мома за женени;
За Петкана дошле женилни
От девет села далеко,
Осем ја брати не дават
И една стара мајчица,
Брат и ја Лазар даваше
Даваше, приговараше:
„Да дадем, мамо, Петкана
Вов това пусто Загори,
Чи с' Загорци бољарци,
Ни сми братја девјатина,
П' еднош ште тја заведеми,
И девјат п'ти шта стани.”
Чи с' Петкана отдали
Приз девјат села в десјато,
От как Петкана отдали
Черна чума вљази в к'шти
Вљази чи ги удари
Дор девјат братја рождени,
Туку остана, остана
Петканина си мајчица;
Ката ден на гробиштата
Ката ден ката недеља,
Там замр ' ква, там ус'мва,
И сичкити си прилива,
И за душа им раздава;
А Лазарча не прилива,
Ни му за душа раздава;
Но си Лазарча провали:
„Да сја провалиш, Лазаре,
Чи ми Петкана отдаде
Во това пусто Загори!”
Лазар сја богу молеше:
„Боже ле мили боже ле!
Стори мја, боже, направи
Крсто ми ж'лта б'клица,
Постилката ми добар коњ!”
И господ ми го послуша,
Та си му господ направи
Постилката му добар коњ,
Крсто му ж'лта б'клица
Чи у Петкани отиде,
Чи на вратнику повика;
„Сестро Петкано, Петкано!
Ја излез, сестро, пов'нка.”
И Петкана си излезе,
Че му р'ката ц'луна,
И на Лазарче думаше:
„Лазарчо, брајно Лазарчо!
Та што на тешко миришиш
На прс, брајно ле, помухлен
Лазар Петкани думаше:
„Петкано сестро Петкано!
Ни сме брати деветина,
Девјат сми к'шти правили.
Да додиш, сестро, с'с мени
У нас на гости да дојдеш.”
Петкана стана да иди;
Врвјали, што поврвјали,
Минали гора зелена,
Настали поле широко,
Сред поле дрво високо,
На дрво пеи пиленце:
„Де се е чуло видело,

Жива с'с мртва да ходи,
Като Петкана с Лазарја!"
Петкана дума Лазару:
„Брајно ле, брајно Лазаре!
Чуваш ли пиле как пеи?"
„Ја врви сестро, да врвим!"
Врвјали што сја врвјали,
До чаирити допрјали;
Петкана дума Лазару:
„Брајно ле, брајно Лазаре!
Сички чаири косени,
Вашите непокосени."
Лазар Петкани думаше:
„Ази сја болен разбољах
Не можих да ги покоса."
Чи до лозјата допрели;
„Сичките лозја копани,
Ја вашите не копани."
..

Лазар Петкани думаше:
„Ази сја, сестро, разбољах,
Не можих да ги ископам."
Врвели што поврвели,
До черковата отишле,
Чи си прстено извади
Прстено гуденишкиа,
На Петкана го подади; -
„Кога тја мама попита
Кој тја, Петќано, доведи,
И ти и речи, Петкано,
Доведи мја бати Лазар.
Ако ти вера не фани,
И ти и кажи прстено
Прстено гуденишкио."
Лазар в гробишта отиде,
А Петкана у мајка си;
Мајка на вратник стоеш .

101.

МАРКО, АРАПИН И МАРКОИЦА.

Марко беше више на дивани,
Се опули по бели друмои,
Је зборует на своја невеста:
„Ој невесто, мое мило добро!
Што ке бидит м'гли и прахои,
Под Вароша, по бели друмои?"
„Дејди Марко, мој мили стопан!
Да не ми је голема превара!"
Уште речта двата не изрекле,
Ето порти вите се кљукает,
Је зборуват Марко невесте си:
„Појди слези во наши дворои,
И погледај што се порти кљукат!"
Ми отиде млада Маркоица,
Кога гледат црна Арапина.
„Ели чуеш млада Маркоице!
Дањ је тува Марко Кралевиќе?
Сум го чуло многу вино пило
И на облог се оболожуало;
Ако сакат да с' обложуеме,
Мие двата вино да пиеме,

Ако мене тој ме надпиет,
Ке му даам моја добра коња,
Ке му даам моја остра сабја,
Со сабиа глава да пресечиш;
Ако него вино го надпиам,
Да ми даит млада Маркоица.”
Тарчаинчкум се качи на диван:
„Дејди Марко, мој стопанине!
Сама, велит, лова што ни дошла,
Што ни дошла црна Арапина,
На облога он се обложует;
Ако него вино го надпиам,
Ќе ти даит негва добра коња,
Ќе ти даит негва остра сабја,
Со сабја глава да пресечиш;
Ако вино тои те надпиет,
Да му даиш млада твоја љубов.”
„Ај отвори наши вити порти,
Нека влезит црна Арапина!”
М' отвори от дворје вити порти;
Коња врза в д'лга конушница,
Па се вкачи више на дивани.
Што си пија три дни и три ноке,
В три дни никој од ним не се опи;
А Маркое му се здодеало,
Седееќум, вино пијееќум;
На Арапот Марко му зборвеше:
„Дејди Арап, море црни Арап,
Изин дај ми малу да прошетам!”
Малу во двор Марко се прошета,
Бргу по скалици се искачи,
С' искачи за вино загорено;
Чабур чаша полна ми испило,
Чабур чаша седумдесет ока.
Бог да биет црна Арапина!
Беше клало билки чемерлики;
А ја испи, дремка го навали.
Легна Марко малце да преспиет,
И он колај не се разбудует.
Бог да биет црна Арапина,
Што је велит младе Маркоице:
„Промени се, млада Маркоице!
Блаѕе си ти, што ке мен' кердосаш,
И мене со тебе јуш најблаѕе,”
„Фало богу единому, велит,
Зашто ти мене ке ме избавиш

От овего тешка пианица!
Почекај, постој ти да соберам
Се моето рубо невестинско,
Да му земам оружје Марково!”
Бог да биет црна Арапина!
Не ми чекат млада Маркоица,
Туку рипнал на ноѕе јуначки,
Прау тргат долна конушница,
Своја коња от тамо отрешует,
Па Маркоа коња отврзует,
Си ја качи млада Марко ' ица.
Не ми терат, како коњ се терат,
Туку како силен ветар бегат.
Приближие до Солуна града,
Тамо велит млада Маркоица:
„Дејди Арап, дејди златен Арап!
Марко овде с' имат побратими,
Мене тие веднош ке познает,
А тебе на часот ке загубет;
Слечи твое свилно убао руво,
И ја него да си го облечам,
Страшен делиа да им се гледам;
На ти стори се кабаетлиа,
Ѓоа многу љуѓе си искало,
Многу грешки сегде си сторило,
Да те носам прау Цариграда.”
Што појдоа на ладна меана,
На меана во Солуна града.
Личба личит млада Маркоица:
„Да слушајте Солунсни гражани!
Овој хајта мошне кабаетлиа,
Колку крвје турил по друмои,
Колку недугај хајта не сторило,
Ке го насам прау при Султана;
Немој некои Арап да загубит,
Оти џувап никој не ми дават!
Ноќе стана млада Маркоица,
До рамена глава му пресече;
Утро само кога се ос'мна
Пиштит тога страшен делибаша:
„Аљ слушате Солунске гражане!
От вас сакам црна Арапина;
Кој нему ноќе глава пресекло?
Си гражани арно разберите,
Бар' едно живо не остава!”
Тук се мољат Солунски гражани:

„Не можиме, велет, крај да најме,
Кој је Арапина загубило;
Све ни сакај што ке ни посакаш
Да даиме и да простиме.”
„Благо дајте дванаесет товари
Со се маски, с' млади кираџии;
Арапина така ви проштаам,”
Је дадоа Солунски гражани
Је дадоа се што посакала.
Та потера дванаесет маски
От Солуна назад се вратила.
Излегоа под Солуна града,
Под Солуна в зелени ливади,
Ми го стрети Марка Кралевиќа.
Изговори Марко Кралевиќе:
„Даљ ме чуеш страшен делибаша!
Дали идеш по море, по вода,
Дали идеш по бели друмои?
Ке те прашам, нешто да ми кажиш,”
Изговори страшен делибаша:
„Кажи Марко, Марко Кралевиќе!
Што неоља, Марко, ми те нашло?”
„Дали стрете црна арапина,
Да носит убава невеста?”
„Дејди Марко, Марко Кралевиќе!
Јас си идам от место далечно,
Јас си стретиф црна Арапина
Преку Стамбол тридесет конаци,
Кај носеше убава невеста,
Во погледот како Маркоица.
Дејди Марко, Марко от Вароша;
Дали краљство, море, не повељаш,
Даљ не можиш друга да си најдиш,
М ' ш сакала, и м'ш си избрала.
Дали чуеш Марко Кралевиќе!
Ај ти назад, Марко, поврати се,
Дванадесет товари да тераш,
Да тоарвиш со моиот слуга,
Да тоарвиш и да растоарвиш,”
Кинисае по бели друмои;
Негде годе жена потеруег
Ми го биет с три струка камџика,
Ми го биет Марка Кралевиќе;
Негде годе петици згазует,
От петици црн крв потекует.
Си дојдоа тие по Пирока,

Си фтасаа под бела Плетвара. *)
Тога опет страшен делибаша,
Опет фати Марка да прашует;
„Дејди Марко, Марко Кралевиќе,
Да ја видиш млада Маркоица
Дали можиш неа да познаиш?”
Изговори Марко Кралевиќе:
„Даљ ме чуеш страшен делибаша,
Немој така тебе да останит!
Кога гледаш во сурова земја,
Ти прилегаш млада Маркоица;
Кога гледаш она ведро небо,
Нигде немат пострашен от тебе.”
И дојдоа во бела Плетвара.
Рипна от коња млада Маркоица,
Качи Марка свои стопанина:
„Јаз сум твоја млада Маркоица.”
„Простум тебе моите црни крвје,
И проштам ти три струка камџика,
Што биеше по глава, по чело.”
Си ојдоа више на дивани,
Растоарје дванаесет т'вара благо.

102.

МАРКО И ГИНО АРНАУТЧЕ

Постил Марко пости велигденски,
Седум недели, седум п'ти јал,
Без вино, без љута ракиа.
И ми дојде дена Велигдена,
Станал Марко на веља с'бота,
Се променвит лепа се наружвит.
Маркоица коња му променвит;
И му велит млада Маркоица:
„Ај ти Марко, мои господине!
Аљ да клаам твоја остра сабја,
Аљ да клаам ж'лта боздогана?”
И је рече Марко Кралевиќе!
„А егиди млада Маркоице,
Не ке ода на војска циреа,
Не ке ода негдека на свадба,
Та да зеам моја остра сабја;

*) Село до Прилеп.

Тук ке одам в црква Арангела
Арангела ва царква на причесна,”
Бог је убил млада Маркоица,
Зашто беше умна и разумна;
И ја зеде сабја дипленица,
Што се диплит дванаесет дипли,
Во д'лжина дванаесет педи,
Во ширина што беше четири;
Му ја кладе сабја от скришема,
Му ја кладе коњу во гривата,
Му целива коњу црни очи,
И му рече млада Маркоица:
„Коњу, коњу, жити црни очи!
Ако видиш негде Марка во зло,
Да му кажиш негва остра сабја.”
Си киниса Марко Кралевике,
Да си одит в црква Арангела.
Колку појде во гора зелена,
Го сусрети Гино Арнауче.
И му рече Марко Кралевике:
„Добро утро, Гино Арнауче!”
„Дал бог добро, незнаено дељо!”
„К'де вака, Гино Арнауче,
К'де вака коња си потерал?”
Тога зборвит Гино Арнауче:
„Ај ти тебе незнаено дељо!
Јас ке одам у Марка Кралевиќа,
Марко ми је в црква Арангела,
Ке му грабам сестра Ангелина,
Ке му сторам големи намузлак;
Оти има три години време,
Јас се сакам, тој не ми ја дават.”
Тога рече Марко Кралевиќе
„Ај со здравје Гино Арнауче!
Ако можиш, бог да ти поможит!”
Колку Марко ми се отделило,
Мошне жаљат и умилно плачит
И со коња лакардии чинит:
„Леле коњу, леле брза коњу!
Как не имаф моја остра сабја,
Да пресечам Гино на п'тишта!
Ке ми сторит големи намузлак,
Ке пограби моја мила сестра.”
Даде господ коња отгоори;
„Ајти Марко- мое господине!
Не клаи си големи касает,

Тук побарај во мојава коса,
Да си најдиш твоја остра сабја.”
И си зеде Марко остра сабја,
Назад коња Марко си потера;
И си рече Марко Кралевике:
„Леле боже, леле мили боже,
Сега, боже, мене поможи ми,
Пак ке постам пости велигденски,
Пак ке дојдит дена Велигдена,
Да си одам в црков на причесна.”
Го прифтаса Гино Арнауче,
И му рече Марко Кралевике:
„Чекај ми се, Гино Арнауче!
Чија сестра ке одиш да грабиш!
Ела еднош да се обидиме,
Обидиме во гора зелена,
Оту после сестра да је грабиш!”
Се застоа Гино Арнауче.
Се фатие с онје остри сабји:
Остри сабји си и искршие
А јунаци не се загубие.
Се фатие со тонки рамена;
И го фати Гино Арнауче,
Си го фати Марка Кралевиќа,
До колена в земи го закопа,
Ушт' едношка дури до појаса,
Колку глаа да му ја пресечит;
Бог го убил Марка Кралевиќа!
Зашто беше умен и разумен;
Што му рече Марко Кралевике:
„А егиди Гино Арнауче!
Ја ти падвам на твојата нога,
Како сакаш, така да ме губиш,
Туку ти се тебе милно мољам,
Да м' однесиш на долна меана,
Тамо имат млада карчмарица,
Многу вино тамо сум је пило,
Сум је пило, несу је платило,
Да ме губиш пред нејѕини очи,
И нејѕини кеиф да је сториш,
Зашто ми је таја баш душмана,”
Се измами Гино Арнауче,
И му фрли дробнана синџира,
Си го фрли зад себе на коња,
Го однесе на долна меана,
Го догледа млада карчмарица;
Не му беше таја баш душмана,

Тук' му беше верна посестрима.
„Ела, ела Гино Арнауче!
Аљ го носиш моиот асмиа!
Бог да прости к'де си го фатил!
Оти имат токму три години,
Вино пиет, пари не ми дало,"
Си отиде Гино на меана,
Си го зеде млада карчмарица,
Марко го скри в шарена одаа,
И го служит Гина Арнауче,
И го служит со љута ракиа,
По ракиа манџи господарски,
А по манџи вино тригодишно,
А во вино биљки чемерливки.
С' опијани Гино Арнауче;
И је рече Гино Арнауче:
„Ај ти тебе млада карчмарице!
Ти се мољам арно да го држиш,
Дан' побегнит нашиот асмиа,
От' ке легна малу да поспиа."
И му рече млада карчмарица:
„Немај гајле, Гина Арнауче,
Јас го имам него заклучено!"
Му подаде шарена перница,
И му фрли свилена јоргана,
Да поспиет Гино Арнауче.
Колку заспа Гино Арнауче,
И си стана млада карчмарица,
И си зеде сабја м'жоа си,
Си отвори шарена одаа,
Му изваде дробнана синџира,
Му подаде Маркоје остра сабја;
„Стани сега, Марко Кралевиќе,
Да загубиш нашиот асмиа.
Си го отскри Гина Арнауче,
Си го отскри Марко Кралевиќе,
И му зеде глаа от камена;
И је рече Марко Кралевиќе:
„Ангелина, моја мила сестра!
До сега т' имаф верна посестрима,
А от сега за сестра рогена!"
Го зедаа Гина Арнауче,
Го фарлие по бела Дунава.
Назод дома Марко си отиде;
Ко дојдое пости велигденски,
Пак си пости Марко Кралевике.

103.

## ТОДОРКА И КЊАХЧЕ

От царот извест е дошла;
Кој има син да прати,
Кој нема сам си да доди.
Иван си сина немаше,
Само д'штерја Тодорка;
Тои се чуди и мае,
Како да чини да прави.
Как го зачула Тодорка,
Та на башта си думаше:
„Ја сја не грижи, татко љу,
До к'д е млада Тодорка,
Ти не штеш војска да видиш.
Ја иди, татко, ја иди,
Сабја френгија да купиш,
И т'нка пушка бојлија,
И едно конче ранено,
Аз ште на војска да ида,
И млад војникарин ште стана,
Никој не ште ма познае.”
Стана Тодорка отиде,
Ходила седем години,
Никој ја ниде не познал.
Кога е било на Лазар,
Тодорки на ум е дошло,
Че и е мама на пазар,
Както нејните врсници;
В царска градина запјала,
Запјала и препјавала.
Нош си е песем та пела,
Дења со војска ходила.
Е зачуло младо књахче,
А то на царјат думаше:
„Тук има, царју, војскарка,
Што пее ноште на Лазар.”
И цар на књахче думаше:
„Ја си заведи војската
На равно поле д' играе,
Д' играе хоро јунашко,
Сичките на ред да гледаш,
Дано момата познаеш.”
На ред е књахче гледало,
Не можло да ја познае.
Царјат на књахче думаше:
„Ја си заведи војската,
Дето сја хурки продават
Дано момата познаеш.”
Књахче си војска заведе,
Дето сја хурки продават,
Пак си мома не позна.
. . . . . . . . . . . . . . . . . . .

104.

## СТОЈАН И ТУРЧИН

Обложил сја е млад Стојан
Сос Турчина презморчина,
Стојан да пие ракија,
А Турчин червено вино;
Ако сја Стојан опие,
Турчин от Стојан да земе
Калинка прво венчило;
Ако сја Турчин опие,
Стојан от Турчин да земе
Черното конче Арапско.
Слуга им била Калинка,
Стојану чаша отлива,
Турчин зад рамо излива,
До де си заспа млад Стојан.
Турчин Калинка думаше:
„Хајде, Калинке, да врвим,
Близо до море да станем!”
А Стојанова мајчица
По дворовете ходеше,
Стојана љуто к'лнеше;
„Бог ми тја убил, Стоене,
Убил тја господ, поразил!

Ти сега с'н с'нуваш,
Турчин Калинка отведе."
К'де е зачул млад Стојан,
Ситни си сл'зи порони,
И на мајка си думаше:
„Ја ми кончето отседли,
И ми сабљата окачи."
Та си на конче думаше:
„Коњче ле, викробојче ле!
Ако си Турчин достигнеш,
Калинка да си зема,
Главата шта ти посребра."
Па си коњчето в'седна,
И в п'т като врвеше.
Свирката свири говори:
„Постој, почакај Турчине,
Двамата да с' поборим,
И двама да с' поколим,
Ако ти мене заколиш,
Проста да ти е Калинка
Калинка прво венчило,
Калинка хитра гидија,
И па на Турчин думаше:
„Ја си кончето повсправи."
Стојан си при тјах достигна,
Калинка от коња слезе;
Стојан си Турчин не гледа
. . . . . . . . . . . . . . . . . . . . . .

105.

МОМЧУЛА ВОЈВОДА

Коња коит Момчула Војвода,
На вечер ми коња потковуват.
Тога велит Момчулица млада:
„А стопане, Момчула Војвода!
Ке те праштам, прау да ми кажиш,
Квечерина коња потковуваш,
На утрина коња с' обосуват,"
Отговори Момчула Војвода:
„Ељ ме чуеш, ти моја невесто!
Љељ ме прашаш, право ке ти кажам.
Квечерина коња потковувам,
На утрина коњ се обосуват;
Јас си одам у Солуна града,
Тамо љубам Еврејка девојка,
От там одам у град Белограда,
Си ја љуба Мара Белоградска,
И пак одам у Стамбола града,
Јђубам цару Костадину сестра."
Бог да бие Момчулица млада!
Написала едно парче книга,
Го допрати во Стамбола града,
На онего цара Костадина:
,,Харам ти била твојата живот!
Момчула ми твоја сестра љубит.
Чуи мене, цару Костадине!

Со јунаство Момчула не фашташ.
Кога одит Манастира града,
Обичајат без оружје одит,
Малу нешто ти си пособери,
И отбери три хиљада мина;
Да си станиш рано во с'бота,
Да си стигниш брго во недеља,
Ке си бидит в црква на закона”
Што ми рече цара Костадина:
„Кафпе едно Момчула Вајвода!”
Та ми собра три хиљада мина,
Та си вјавит таа брза коња,
Прау тегнит в града Манастира,
Си достигна на црква испуштање,
Си излегвит светот от црквата.
А што беше Момчула Војвода!
Тој си јавна своја брза коња,
Па излезе от град Манастира.
На Момчула коња се затресе,
И Момчула коњу му велеше:
„Ој ти коњу, ој ти добар коњу!
Вака други п'т не си сторило”.
Тога коња му се отговори:
„Бог да биет нашата стопанка,
Да не сторит некоја превара.”
На Момчула тогај му текнало;
Ми с' опули по бели друмои;
Се задале м'гли и правои,
Г' опколисват љуѓе оружани.
И пак коња нему говореше;
„Ти, стопане, јунак и јас јунак,
Качи ми се на мои рамена,
Па влези ми в царева ордиа,
Ако нешто пусат си немаме,
Како господ нас ке поможит.”
Дупна коња како силен ветар,
Ми расцепи јунак све ордиа,
Ми дотрча до камни дворои;
Вити порти биле затворени.
Ја догледа своја мила сестра,
Па је викат што глас тој ми имат;
„Бргу, мила сестро, отвори ми,
Да си земам моето оружје.
Да истепам тие копилиња!”
„Ејди брате, мои мила брате!
Бог да биет твоја жена млада!

Таја мене, кога ја си спиех,
Ми смолоса моја руса коса
Ми засмоли на овје диреци.”
„Тргај, сестро, друга ке порастит,
Зашто мие оба загинафме.”
И сестра му јако се разљути,
Како тртна от диреци коса,
На диреци перче останало.
Си дотрча в шарен нејзин ковчек,
Си изваде триста лакти платно,
Преку ѕиздје платно го префрли.
Се зафати за белото платно,
Ми го тргат негоата сестра,
„Тргај сестро, ако бог поможит,
Ак' поможит да си откиниме,
Нејзе мајка ке је расплачиме.”
Бог да биет Момчулица млада!
Си изваде ноже от пазуа
И пресече триста лакти платно;
И си падна јунак зат дворои,
Сн'га му се тога превруширла,
Р'це, нoѕe, глава искршиле.
Си достигна царе Костадине,
Па седна на свилени постели,
Је говорит Момчулице младе:
„Ој невесто, Момчулица млада!
Донеси ми Момчулива руба,
На Велигден која облеквеше.”
Си отвори шарени ковчеѕи,
Си изваде свила и кадифе,
Си изваде самура калпака.
Кога царот на глава го клаат,
На рамена калпак му легнало;
На калпака триста драма злато.
„Уште Момчула што ми имаше!”
Му извади Момчулои скорни.
Кога царот скорни и видело,
Двете нoѕe царот и пикнало
И обете нoѕe и созеде.
Тогај царот ми се зачудило,
Таков добар јунак што загина.
Тогај викна на своите љуѓе:
„Фатете ја Момчулица млада,
Што предаде своиот стопана,
Кренете ја и запретајте ја,
Закопајте ја дури до колена,

Намачкајте лоја и катрана,
Оган дајте от русите коси,
Изгорите ваква биханиа."
Ја запалие и се изгори,
И се стори м'гли и правои.
Изговори Момчулова сестра:
„А честити цару Костадину!
Опули се в мене окаена,
Како брата ја да си прежалам!
Гледај црни крвој от главава;
Мене не је брига за косата,
Мене не је брига от бољата,
Бар ни живот ја не си ја сакам,
Тук си т'жам мои мили брата,
Што загина од недугова жена."
Си ја зеде негоата сестра,
Цар Костадин и је говореше:
„Право имаш убава девојко!
Кој как солит, така ке си ркат;
Кој как чинит, така ке си наит;
Биди жива и разговори се,
Друга коса, девојко, ке никнит."
Со себеси зеде лична мома,
Ја однесе у своите дворје.

106.

ЃУРО

Два са змеја во планина бијат,
До две реки черни крви течат;
И крајот е до черна темница,
Во темница Ѓуро добар јунак,
В р'це држи пиле соколово,
Прсти крши сив сокола храни,
С'лзи рони сив сокола пои,
И ми дума Ѓуро добар јунак:
„Ој та тебе пиле соколово!
Не та рана гољам да порастеш,
Но та рана дома да та прата;
Та да видеш моите дворове,
Запустели, со пелин обрасли."
Отговарја пиле соколово:
„Сношти минах крај твоите двори,
На сред двори едно сухо дрво,
На дрвото до три кукавици.

Прва кука ми е онемјала,
Втора кука ми е присипнала,
Третја кука и ми погледва."
Отговарја Ѓуро добар јунак:
„Дето кука, та е онемјала,
Таја ми е мојта стара мајка,
Дето кука ми е присипнала,
Тја ми е мојата мила сестра,
Дето кука и ми погледва,
То ми е моето прво либе."

## 107.

## БУДИНСКА РАДА

О т П а н а ѓ у р и ш т е

Мари Радо, бјала Радо!
Цар царува в Цариграда,
Бјала Рада в Буден града.
Биха млади јеничаре,
Не можаха да разбијат
Нови града Буденова,
Дур не доде Татар паша,
Татар паша сос Татари.
Дваш обиде, триш удари;
Твари ми са разљуљаха,
Кључалки са потрошиха,
И порти са отвориха,
Та е влјазал Татар паша.
Там е нашол бјала Рада,
Дека јаде циро јагне,
И пие си рујно вино
С Петра Бана, мила брата
И Ивана побратима.
Петра Бана погубиха;
А Ивана посјакоха,
Бјала Рада поробиха.
Врзаха и бјало лице
Бјало лице с бјала в'ла
Черни очи с черна в'ла,
Туриха ја во кочија,
Главиха и (Турчин) коџиџија
Да кара Ради кочија.
Врваха мало и млого,
Отидоха крај морето,
Моренки хоро играјат.
Рада на Турчин говори:
„Турчине, коџиџие ле!
Отвржи ми бјало лице
Бјало лице с бјала в'ла,
Черни очи с черна в'ла,
Да погледам горе долу,
Горе долу по хорото
По хорото, по момите,
Дано вида от мојата
От мојата мила рода."
Коџиџија отговарја:
„Ти штеш, Радо, да си видиш,
Твојата, Радо, клета рода,
Кога роди врба грозде,
А ракита ж'лти дјули."
И Рада му отговарја:
„Коџиџија, брат да ми си,
Ја подај ми влашко ноже,
Да разрежа таја јаб'лка,
Устата да си раскваса,"
Коџиџија и подаде
И подаде влашко ноже;
Прободе са бјала Рада
Прободе са в клето срце.

108.

СТОЈАН И ЧИФУТЧЕ

Обзаложи сја млад Стојан
Со Чифутче, с друга вјара,
Че има булче хубаво
И има конче хранено,
За ден во Стамбол утива,
И пак си назад доходе.
Чифутче дума Стојану:
„Стојане, холан Стојане!
Ако ли идиш и додиш,
Халал да ти са дуќани
Заедно с дуќанџичета;
Ако ли идиш, не додиш,
Шта ти отзема, Стојане
Хубава булка чимширка
С убаво конче хранено.
Стојан си у тјах отиде
И на Маријка думаше:
„Маријке, булче хубаво!
Стани ми, конче извади,
Сројно го вино напои,
Со бел го ориз назоби,
Зере сја облог обложих
Со Чифутче, друга вјара,
Чи имам булче хубаво,
Хубаво конче хранено,
За ден во Стамбол утива
И пак си назад дохожда.”
Тоги сја Стојан в'скачи
На това конче хранено,
От в ' н вратника изљјазва;
Срештба го срештна Чифутка,
Чи му ракија подади.
То не ми било ракија,
Току ми било магие.
Стојан на кончи задрјама;
С'лнцето трепти да зајди,
Стојан во село замркна.
Кончи Стојану думаше:
„Знаеш, Стојане, повниш ли,
К'ту от вратник излезе,
Срештба та срештна Чифутка
Чифутка клета Еврејка,
Че ти ракија подади?
То не ми било ракија,
Току ми било магие.
Стојане, холам Стојане!
Бркни си в златни џопови,
Извади крпа долбенка,
Чи си очите привврзи,
Чи шта ја силно да бјагам;
Планините шта убора,
Кам'ните прах шта стора.”
Па си Стојан в Стамбол
стигна,
И назад си сја поврна.
Чифутче под дјуќан стоеше
Дребни с'лѕи ронеше.
Чифутче дума Стојану:
„Халал да ти са моити
Моите седем дјуќани
Заједно с дјуќанџичета.”

109.

НАЧО

Останал ми Начу
От три дни сираче
Без мајка, без башта.
Сиракувал Начу
Дваесе години
По чуждите врати
По Турски чифлици;
И на врх Велигден
В'в свјата недеља
Хора в црква влазјат,
Начу рало стјага,
Дребни с'лѕи рони

И сја богу моли:
„Боже, мили боже,
Не ли е днеска,
Днеска, ден празничен,
Ден свјата недеља?
Сички на Велигден
Хора в црква влазјат
Пак аз дрослам* стјагам
И биволи впрјагам.”
На нива отиде,
Прва бр'зна пусна
И втора повтори;
Бивол си поривал.
И продума Начу
И ми ги к'лнеше:
„Биволи, биволи,
Ни толку (сте) врвјали,
Сига ми легнахте.”
И бивол му дума:
„Начу, сирак Начу!
Ја откачи рало,
Чи сај закачило
За девет казани
Сос ж'лти алт'ни.”
Чи откачи Начу
Това пусто рало,
Чи извади Начу
До девет казани
Сос ж'лти алт'ни.

## 110.

### БРАТ И СЕСТРА

Кога беше плен по земја,
Јанкула го попление,
Г' однесоа горна земја,
К'де с'нце угревјаше.
Јаника ја попление,
Је однесоа долна земја,
К'де с'нце заодвеше.
Нивна мајка останала
Меѓу тоа црно море.
И ми расле, ми порасле,
Јанкула се учинило
Добар јунак за женење,
А Јаника се сторила,
Добра мома за м'жење;
Јанкула си јавна коња,
Да си шетат задин земја,
Да ми бараат уб'а не'ста,
Не'ста лика спроти себе.
От ке с'нце угревјаше,
Нигде мома не ареса,
Ни некоа м'шка жена,
Ни некое вдо'ичиште.
Туку ми појде Јанкула
К'де с'нце заодвеше,
Најде Јаника девојка;
Ја посврши и ја зеде.
Стојала девет месеци,
Постигнала м'шко дете
Дете како љута змиа,
Никако се не оп'лтвит
Ни с лељање, ни с држење,
Говореше неестата:
„А Јанкула господине!
Ја излези на нов пазар,
Меѓу тоа црно море,
Та купи си робинчица,
Да ми лељат м'шко дете.”
Тога ми појде Јанкула,
Купи стара робинчица,
Ја донесе во одаа,
Је дадое м'шко дете.
С нога лељат робинчица
С нога лељат, с уста пеит:
„Нани, нани мое мнуче,
Мнуче от сина, от ќерка!”
Мнуче велит, с'лдзи ронит.

*) Неизвестно значението од това слово.

Начас дете ми заспало,
На час ми се оп'лтило.
Јаника се зачудила,
И излезе на свој порти,
Го пречека господина,
Му прикажвит и му велит:
„А Јанкула, господине!
Натера ја робинчица,
Да попеит на детево,
Начас дете ни заспало.”
И Јанкула си велеше:
„А егиди робинчице!
Залељај го м'шко дете
Залељај го и запеи,
Как' преѓе што си пеала.”
Та залеља м'шко дете:
„Нани, нани, мое мнуче,
Мнуче от сина, от ќерка!”
Мнуче велит, с'лѕи ронит.
„А егиди стара робинчице!
Зашто таква песма пеиш?
К'д' сме нашле брат и сестра?”
Тога велит робинчица:
„Аљ знаиш, Јанко, паметвиш,
Кога беше плен по земја,
Јанкула го поплениe.
Г' однесое горна земја,
К'де с'нце ми угревјат;
Јаника је поплениe,
Је однесое долна земја,
К'де с'нце ми заодвит;
Ваша мајка останала
Меѓу тоа црно море.
Јанкула си јавна коња,
Как' израсте и порасте,
Да ми шетат задин земја,
К'де с'нце заодвеше
Наиде Јаника девојка,
Ја посврши и ја зеде;
М'шко дете си добиле,
Ме купие робинчица,
Да им леља м'шко дете.”
Тога си се разпознае,
И милно се прегрнае.
И Јанкула си опитвиш
Нејдзината мила мајка:
„Што чиниме м'шко дете?
„Зејте си остри секири,
Наберете суви дрва,
Завалете силен оган,
Та глаа пресечете му,
И трупот изгорите му.”
Така му сторие нему.
А Јанкула мило брате,
Остаи своја невеста,
И ја стори мила сестра.

111.

СТОЈАН ВОЈНИК

В петок сја Стојан позгоди,
В с'бота било, што било,
От царја фирман дофтаса,
Да иди Стојан, да иди
На царја слуга да стане.
Стојан извади кончето,
Че го оседле, обузде.
Булче при коња стоеше,
И на Стојана думаше:
„Стојане првна, првина!
Постој, Стојане, почакај,
Да влеза в горна градина,
Да бера цвети китинку.”
Уви ја китка розљасна,
Чи на Стојана отдаде:
„Турни ја в бјала пазуха,
Сутрина, вечер поливај;
Като си китка повјани,
Тогава ште сја позгодја;
Когато китка изс'хни,
Тогава ште сја ожења.”
И стана Стојан отиде,
Походи мало и много,
Дор цели девјат години,
Тогава китка повјахна.
Стојан си викна заплака.

Де го зачула царица,
И на Стојана думаше:
„Стојане, младо војниче!
Сег' стана девјат години,
Аз не бјах тебе видела,
Да викниш и да заплачиш.” –
„Царице, господарице!
Сег' стана девјат години,
Оставих булче под було,
Днес на булче е свадбата.”
Царица дума Стојану:
Стојане, холан Стојане!
Извади конче хранено,
Че го оседли, обузди;
Ако ти п'т за недеља,
Ти си го земи за пладња.
Извади конче фраквато,
Че го обузде, оседле;
П'т му беше за недеља,
А тој го зеде за пладња.
Покрај ми лозе замина,
Башта му лозе копаше.
. . . . . . . . . . . . . . . . . . . .

112.

ПЕТКО ВЕКИЛИН

Пеле, не пеле, мори, петлите;
Сејмени тептил тргн'ха,
Чорбаџи Петко фан'ха,
Калоферскиа векилин.
А Стамболскиа сарафин.
Назат му р'це врзаха,
Пот кон му нозе коваха,
На Стамбол да го закарат.
А Петковица викилка,
Тја си на след тјах идеше,
На сејмени с' молеше:
„Сејмени, млади сејмени!
Сичконо беглик земете,
Овцете с'с овчерете,
Говеда с говедарето;
Оште ни беглик земете
К'штата с пок'штнината,
Чорбаџи Петко пуснете,
Калоферскиа векилин!”
А сејмени и думаха:
„Петковице ле, векилко!
Не жали Петко векилин,
В Филибе му е објада,
На Едрене му вечера,
Заран порано вов Стамбол.

113.

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Прочуло сја е љута змија,
Љута змија осојница
Со три глави, с три опашки
На царовите друмове,
Та воспрја на царја хазна,
Та не може да му мине,
Цар сја чуди, цар сја мае,
Што да стори љута змија,
Прочуле сја три делие
Три делие в ново село,
Едина е дели Петар
Второиа е дели Марко,
Третиа е мало дете
Мало дете баш Гроица,
Цар честити отговарја:
„Ја викајте три делие,
Да утрепат љута змија!”
Па отиде дели Петар,
В друми врви, песен пее:
„Де си, да си, љута змија,
Ја си излјаз на друмове!”
И излезе љута змија,

Претегна му на кон нозе,
Па си вдигна втора глава,
Та му врза бели р'це;
Па си вдигна третја глава,
Да му пие черни очи.
Уплаши сја дели Петар,
Бутна коња та назади.
Срешта иде дели Марко,
В срешта иде, песен пее,
Дели Петар отговарја:
„Ја врни сја, дели Марко!
Не губи сја таја змија
Таја змија, таја сила.”
Отмина го дели Марко,
Па си викна и провикна:
„Де си, да си, љута змија,
Ја си излјаз на друмове!”
Изљала бе љута змија,
Па си вдигна една глава,
Та му врза бели р'це;
Па си вдигна втора глава,
Па претегна на кон нозе;
Па си вдигна третја глава,
Да му пие клето срце.
Уплаши сја дели Марко,
Та сја назади поврна.
Срешта иде мало дете,
Мало дете баш Гроица,
Со коња татан(?) бие.
Дели Марко отговарја:
„Ја врни сја, мало дете,
Не можјах да ја утрепа,
Да утрепа љута змија!”
Отмина го мало дете,
Па си викна и провикна:
„Де си, да си, љута змија,
Ја си излјаз на друмове!”
Изљала бе љута змија,
Ка си виде мало дете,
Па си вдигна една глава,
Претегна му на кон нозе.
Па си вдигна втора глава,
Претегна му половина;
Па си вдигна третја глава
Па му врза бели р'це.
Провикна с' мало дете:
„Ја чуј ма боже, ја вижд ма,
Ослаби десна рачица,
Да извада остра сабја.
Па извади остра сабја,
Та погуби љута змија,
Па си узе до три глави,
Занесе ги на царјови
На царјови равни дворове.
И цар си им оттоварја:
„Ој та Грујо, мало дете,
Просто тебе столнината,
Аз да стана, ти да седнеш.”

## 114.

## ДИМНИ МАРКО И ТУРЧИН ВОЈВОДА

Излегол је Димни Марко,
Шедба да ми се прошетат,
С прва љубов Ангелина
Низ таја гора зелена,
Низ таја Перин планина.
Там дека се шедба шеташе.
Тешка го дремка фанала,
Тешка дремка на очите,
Тешка т'га на срцето.
Тогај веле н' Ангелина:
„Ангелино, прва љубов,
Слушај теби што ке речам!
Тешко ме дремка фанала,
Тешка дремка на очите,
Тешка т'га на срцето.
Да ми викниш една песна
Речовита, гласовита,
Гласовита в сино небе,
Речовита по с' земја,
Мене дремка да помини,
Тешка т'га да размини.”
Она веле и говоре;

„Варај Марко стопанине!
Тува песна не се пее,
Тува си је лошо место;
Тук шета Турчин Војвода
Сос триста души сејмени,
Моиот први душманин”,
Тогај веле Димни Марко;
„Ангелино, прва љубов!
Ним се грижи ти за мене,
Извикни си, запеи си!”
И она го послушала,
Извикнала една песна
Речовита, гласовита;
Гласовита в сино небо,
Речовита по с' земја,
Нељ си дочул Војводата;
Тогај веле на дружина:
„Гласови се Ангелини!”
Та станаха, се свалиха,
Се свалиха од гората,
Па фатиха Димни Марка,
Во железо г' оковаха,
Искараха остра сабја,
Да му сечат руса глава.

Тогај веле Ангелина
Ангелина црноока:
„Варај, варај ти Војводо,
Мои први ти љубене!
Ти се мољам, да ми дадеш
Да ми дадеш остра сабја,
Да погубам сама него,
Да му сечам руса глава.”
Изл'же се Војводата,
И даде и остра сабја.
Та намахна и пресече
Дребен синџир од р'цето,
Па му даде остра сабја.
Ка си стана Димни Марко.
Се разврте лево десно,
Си пресече сејмените;
Останал сам Војводата.
Го фатифа, му одсечеха
Бели р'це од лактите,
Бели нозе од колена,
Му извртеха црни очи,
Г' оставиха на бели чемши.
Кој од тамо ми помине,
За бога нему да даде.

115.

СЕКУЛОВ ГРОБ

Поминале млади кираџии,
Поминале крај порти Секулој.
И опитвит Секулоа мајка:
„Ај ви вие млади кираџии!
Аљ минафте река чемерлиа
Аљ минафте крај више К'пина,
Аљ видофте гроба Секулоа!”
„Ајти тебе Секулоа мајка!
Си минафме река чемерлиа,
И минафме крај више К'пина,
Ја видофме гроба Секулоа,
А на глава крстетна бајрака,
На бајрака дванаесет крсти,
А на крсти камни безценети.”

116.

МИЛКА КОТЛЕНКА И ПЕТАР ТРГОВЕЦ

Похвалила (бе) са Милкина мајќа:
„Ниде ни нема хубава Милка,
Ни в Цариграда, ни в Дрјанополе,
С'де е има в града Котлена.”
Ка е бе зачул Петар трговец,
А тој си прегна брза талига,
Та си накупи сјакакво купе
Сјакакво купе хримис коприна,
И сухо злато и сухо сребро;
Та па отиде вов град Котлена,
Та па си викна, та с' провикна:
„Врвете моми, врвете жени,
Та купувајте сјакакво купе,
Сјакакво купе хримис коприна,
И сухо злато и сухо сребро!”
Најназат иде Милка Котленка:
Две робини и друми метеха,
Една робина поли држеше;
Та па си Петру тихом говори:
„Хој Петре, Петре, Петре трговче!
Ја ми провери сјакакво купе!”
Петар на Милка тихом говори:
„Ела си влезни в брза талига,
Та си провери кое ти драго.”
Не сетила са Милка Котленка,
И ми си флезна в брза талига.
Петар си бутна брза атове,
Та си побјагна с убава Милка.
След Милка тече Милкина мајќа,
Се теком тече и виком вика:
„Олеле варај д'штерко Милка!
Ако ми б'деш клета робина,
А ти ми прати черна марама,
За тебе мајка черно да носи,
Ако ми б'деш бјала Гркиња,
А ти ми прати бјала марама,
За тебе мајќа бјало да носи.”
„Назат са врни Милкина мале,
Не ти е Милка клета робиња,
На ти е Милка бјала Гркиња”

(Слушнана на седјанка во Панаѓуриште)

117.

СТОЈАН И ДИМАНА

Имала мајќа, имала
Едного сина Стојана,
Кришом го мајќа родила,
Покришом го е гледала,
С пресно го мљако к'пала,
С сметана го е мазала,
С смокини го е хранила.
Гледа го и отгледа го,
Чуди сја, мае мајќа му.
На что ли Стојан да даде,
На какав лесен занајат,
Да му е лека работа,
Да му е ск'па цената;
Даде го младо златарче,
Учи сја и научи сја,
Излеја злата б'клица.
Израсте Стојан, порасте,
Да иска да сја годјава.
Заиска мома Димана;
Искат ја, и дале му ја.
От ка ја Стојан погоди,
Тој си сја болен поболи,
Та лежа Стојан три години.
Всичко сја село преврви,
Млад Стојан да си споходат;
Мома Димана не дојде,
Млад Стојан да си споходи.
Мајќа Стојану думаше:
„Синко Стоене, Стоене!
Се что ли, синко, да чиним,
Като Димана не доде?
Загради в село черкова,
Та си ја внатре позлати,
Из в'нка си ја посребри,
Сичко ште село да врви,
Черкова сеир да гледа;
Та и Димана ште доде,
Черкова сеир да гледа.
Ти викај млади попове,
С Дамана да ви венчејат."
Послушал бе ја млад Стојан,
Загради в село черкова,
Та си ја вн'тре позлати,
Из в'нка си ја посребри.
Сичко сја село преврви,
Черкова сеир да гледа,
И најпокон ми идеше
Идеше мома Димана.
Ка си ја виде млад Стојан,
Отвори злати черкови,
Та влезе мома Димана;
Па вика млади попове,
Та ги с Димана венчаха.

118.

ДРАГАНА И ЦАР

Мома Драгано, Драгано!
Царју вран коњ утек'л,
След него текат, Драгано,
До двесте триста сеизе,
Не можле да го уловат,
Дур не изљала Драгана,
Изнесла бисер на бљудо
Та па на Турски помами:
„Гел, гел бери, добра коња,
Де ми си сега да додеш,
На бљудо бисер да зобаш."
И ка ја зачу добар коњ,
Тој при Драгана отиде.
Та го Драгана фан'ла,
Сама го царју завела.
И цар Драгани говори:
„Моме Драгано, Драгано!
Та што ли да ти харижа?
Дали от бели грошове,

Или от ж'лти ж'лтици?"
А Драгана му говрои:
„Ништо ти нешта, царју ле,
На Искар водениците,
На Дунав теповиците."
Цар си Драгани говори:
„Нема ми искаш, Драгано,
Что е от башта (ми) останало?"

119.

СТОЈАН

„Стоене, синко, Стоене!
Като с сл'нцето живуваш,
Ја си попитај сл'нчице. –
Сл'нчице јасно, сл'нчице,
Като ти греиш по си свјат
По си свјат, по си вилејат,
Не видја ли, јасно сл'нце,
Мојата лика прилика!"
Послуша Стајан мајка си,
Та си при сл,нце отиде,
Па на сл'нцето говори:
ÂНе видја ли ми, сл'нчице,
Мојата лика прилика?"
Сл'нце Стојану думаше:
„Маре Стоене, Стоене!
А с'м ти видјал прилика,
Ала ти е тврде далеко,
През Дунав дури во Влашко;
Ала е младо годено,
В недеља му е свадбата.
Ако са, Стоене, наемаш,
За ден да идеш, да додеш,
Ти штеш Рада да си земеш."
Стојан си дома отиде,
Си стегна коња ранена,
Тури си нога в зенгија,
До де другата да тури,
Три си планини премина.
И бјал Дунав си преплива,
Па во Влашко си отиде.
Завари свадба на двори,
Па на девери говори:
„Девери, пера жерави,
Ја доведете невјаста,
Та р'ка да ми целува!
Че казуваше мајка и,
Че сме си стара роднина."
Послушали го девери,
Па изведоха невјаста,
Десна му р'ка цалува,
С љава си бркна в џепове,
Извади ж'лти ж'лтици,
Тешка си свадба засипа,
Залисаха са девери,
Зели да берат ж'лтици.
И тој ја фана за р'ка,
Та на коња си ја качи,
Та си бјал Дунав преплува.
Рада на Стојан говори:
„Маре, Стоене, Стоене!
Свали, ма либе, от коња,
Очите да си омија,
Што с'м за мајка плакала,
И за мајчина роднина."
Стојан си Ради говори!
„Кога си идем кај село,
Там има чешма шарена
Вов зелените ливади,
Та шта там свали от коња,
Очите да си омиеш
Да не ми рече мајка ми –
За лудо ходи на Влашко,
Пак ти је грозна невјаста."

120.

## ДЕНА И ВОЈВОДА

О т  П а н а ѓ у р и ш т е

Прочуле са Кржалие,
Дено хубава невјасто!*)
Прочуле са, и дошле са
Да си са зговор зговорат.
В кое село да идеме.
Отговарја Војводата:
„Кржалие, баш делие!
Ај идете, да идеме
Да идеме вов пазара,
Да запалим чаршијата,
Чаршијата саратчиска
Саратчиска, кафтанџиска,
Да излезат сараџие,
Да изгасат чаршијата,
Да но фаним неиде њакој.”
Послушаха Кржалие
Отидоха во пазара,
Та купиха три товара
Три товара ситен барут
Ситен барут и зли коршум,
И четири небит памук;
Запалиха чаршијата;
Не излези ниде никој,
Не фанаха ниде ништо.
Мајка Дени отговарја:
„Стани Дена, стани чедо,
Та затвори чимшир порти,
Че штат изља мали крави,
IIтат изведат дребни телци.
Послушала (е) мала Дена,
Та затвори чимшир порти.
Видјаха ја, фан'ха ја,
Завели ја по гор'та,
Водиха ја три недели,
Војводата дење ходи,
Дење ходи Дена води;
Ноште лежи, Дена чува,
И на Дена пак си дума:
„Кажи Дено, кажи чедо,
Като си толкос хубава,
В градина ли си никн'ла,
Или от бога падн'ла?”
И Дена му отговарја:
„Воеводо, брат да ми си!
Не с'м от бога паднала,
Нито в градина никнала,
И мене мајка родила,
И мене като и тебе.”
Војводата Дена пита:
„Имаш ли нејде њакога,
Ја мајчица, ја баштица,
Ја мил братец, ја сестрица?”
А Дена му отговарја:
„Само имам един братец,
И тој ходи с Кржалије.”
Војводата Дени кажи:
„Кажи Дено, кажи чедо,
Мош ли позна мила брата?”
И Дена му отговарја:
„Да го вида позна шта го;
Кога беше вов гората,
Та падн'ло силно дрво,
Сторило му силен белек.”
Провикна са Војводата,
Збирајте са Кржалие,
Сјадајте редом по редом,
Свaљајте самур калпаци,
Да ви гледа мома Дена.”
Послушаха Кржалие,
Седнаха редом по редом,
Свалиха самур калпаци,
Гледала ги мома Дена,
Не познала мила брата.
Рет е дошло до Војвода,
И тој свали самур калпак.
Видјала го мома Дена,
Видјала го, познала го.
Живи с' са прегрнале,
Мртви си сја разделиле.

*) Се повторвит на секои стих.

121.

МАРКО И ДЕТЕ ДУКАДИНЧЕ

Седнал Марко с мајка да вечерат,
Над него је ѕвезда Вечерница,
И је ворит Марко Кралевике:
„А егиди ѕвездо Вечерницо!
Ти ми стоиш мошне на високо;
Тебе нешто ја ке те опитам,
Ти се мољам прао да ми кажиш;
Али негде имаш догледано
Да се најдит појунак от мене?”
И му зборвит ѕвезда Вечерница:
„Ајти Тебе Марко Кралевике!
Ако сакаш право да ти кажам,
Да си зеиш твоја брза коња,
Та да појдиш земја Дукадинска,
Тамо имаш дете Дукадинче,
Дете имаш до седум години,
Седум п'ти појунак от тебе.”
Тога Марко ми се насмеало.
Тога велит негва стара мајка:
„Што се смеиш, мои мили синко!
Аљ се смеиш со мојата старост,
Аљ се смеиш со твоја неиста,
Аљ се смеиш со твоето дете?”
Тога велит Марко Кралевике:
„Не гибај ме, мајко, што се смеам,
П'т си имам сега јас да одам;
Ја ке одам земја Дукадинска;
Тук' извади моја брза коња.”
Тога јавна негва брза коња;
Први петли дури пропеали,
Црно море Марко го препливал,
Дури ми се зора обзорила,
Ми излезе крај бели друмои.
Тамо најде три млади орачи,
И им рече Марко Кралевике:
„Добро утро, три млади орачи!
Ке в' опитам, да не ме мамите.
К'де седит дете Дукадинче,
Што ми било от седум години?”
Му рекоа три млади орачи:
„Ај ти тебе незнаена дељо!
Сами му се куки познавает,
Стреи му се бисер поднизани,

А бедени от ж'лта дуката,
Вити порти му се челикои,
А диреѕи му се мраморлии.”
Појде Марко на негои порти,
Еднош кљуквит, а два п'ти виквит:
„А излези дете Дукадинче!
Да те вида ти што дете ми си,
Да ти видам твоја јунаштина!”
Ми излезе дете Дукадинче,
И му рече дете Дукадинче:
„Ајти тебе незнаена дељо!
Адет немам во нашава земја,
Пријатели на п'т да пречеква;
Туку ела дома да седниме,
Да јадиме, малу да пиеме,
Оту после да се обидиме.”
Ми отиде Марко Кралевике.
Јале, пиле три дни и три ноќе;
Си станае на четвортиот ден,
Отидое в она рамно поле.
Тога рече Марко Кралевике:
„Ајде сега камен да фарљаме,
Да видиме наша јунаштина,
Кој ке бидит јунак над јунака.”
Зеде Марко камен да си фрљат,
Малу камен што ми потфрлило,
Го фрлило токму три саати;
Го барае камен го најдое.
Си подфрли дете Дукадинче,
Малу камен што ми подфрлило,
Го барае три дни и три ноќе,
Нигде камен не си го најдое.
Се наљути Марко Кралевике,
И му рече на дете малоо:
„Ајде сега да се обидиме
С остри сабји, со брзего коња.”
Се измами дете Дукадинче,
И си зеде своја брза коња;
Колку фати коња да подиграт,
Му се спушти Марко Кралевике,
Го пресече преку полоина.
Уште дете не ми је узнало,
И ми рече дете Дукадинче:
„Ајти тебе, незнаена дељо!
Нешто мене срце ме набољвит.”
И му рече Марко Кралевике:
„А егиди дете малечкоо!

Кога сум бил како тебе дете,
Многу п'ти срце ме болило,
Мали деца така болит срце;
Тук стегни си твоја брза коња,
Та да си се едногп обидиме,
Колку дете коња си постегна,
Се разљути коња, се разигра;
Дете падна, два трупа се стори;
И се спушти Марко Кралевике,
Му ја зеде негва добра глаа,
Си отиде при седум кралеи;
Им ја каза глаа от детето,
Зашт' имаше многу јунаштина,
Седум п'ти појунак от Марка.
Му рекое седумте кралеи:
„Бог те убил, Марко Кралевике!
Што кајдиса н' ова лудо дете!
И гробнина да ти се незнаит."

122.

МАРКО И ГРУИЦА НОВОГОВ

Орач ора младоно ратајче,
Орач ора јадна песма пеит;
„Леле боже, леле мили боже!
Ке се чуло и ке се видело,
Да се грабит со се м'шко дете,
Да се грабит со се м'шко дете,
Му сторие големи намузлак!
Марко беше в гора на лоење,
И го дочу младоно ратајче,
К'де пеит таа јадна песма,
И му рече Марко Кралевиќе:
„Ти се мољам дете да ми кажиш,
Ел' си чуло, ели си видело,
Кој му грабнал Маркоа нееста?"
Тога рече младоно ратајче:
„Ајти тебе незнаено дељо!
Му ја грабнал Груица Новогов."
Не си појде Марко назот дома,
Туку шетат низ гора зелена;
Си го најде в она Димна гора,
К'де бегат Груица детенце,
К'де бегат с Маркоа нееста.

И му рече Марко Кралевиќе:
„Чекај, чекај, Груице Детенце,
К'де вака коња си потерал?
Али одиш у баба на гости?
Ај дружина да си се чиниме,
Обајца п'т да си тргаме."
Колку ми се Груица застоа,
Му се прибра Марко Кралевике,
И со лекум сабја му ја пушти,
Му ја пушти сабја и му рече:
„А егиди Груица Детенце!
Овде било место мошне рамно,
Ајде коњи да си разиграме!"
Колку коњи си и разиграле,
Јунак падна, два трупа се стори.
Го распара Марко Кралевике,
Да му видит во негоо срце,
Што ке имат дете јунаштина,
Се сторило голема чудеса,
Да му грабит Маркоа нееста!
Што да видит чудо и големо!
Што имаше дванадесет срца,
Сите срца биле позаспани,
С'де едно беше разбудено;
Срца зеде јунак го остаи.
Кога појде на ладна меана,
Тамо најде седумдесет кралеј
И извади дванаесет срца:
„Видете Маркоа јунаштина!"
Му рекое седумдесет кралеј:
„Бог те убил, Марко Кралевике!
Това не је твоја јунаштина,
Туку ми је твоја ѓаолштина;
Г' изкараа, Марко си побегна.

123.

МУРАТ - БЕГ И МАРИА

Запросило Беџе Мурат-беџе,
Попросило кир бела Мариа.
Тој ја просит таа го неземат.
Је просило три години дана,
И је пушти Беџе Мурат-веџе
Бела книга, црна написана:

,,Потурчи се кир бела Марио!
Ја не можам две вери да вервам.”
Се уплаши кир бела Мариа,
Та си влезе в темни коњушници,
Си отседла своја брза коња,
Коња јавна ноќе на полноке,
Та отиде во града Прилепа,
Во Прилепа на Маркои Порти.
Еднаш кљуквит, а два п'ти виквит:
Ја излези, Марко Кралевике!
Ја излези, мои мили вујко!”
И излезе Марко Кралевике,
И излезе на свои вити порти;
Што да видит чудо и големо!
„А егиди кир бела Марио!
Што те нужба тебе дотерало,
Да ми идеш ноќе на полноќе?” –
„Ајти вујко, Марко Кралевике!
Ево имат три години дана,
Ке ме просит Беџе Мурат-беџе,
Тој ме просит, та ја го не зеам;
Ама сега бог ми го убило,
Бог го убил, бог да го убиет!
Што ми писал една бела книга,
Бела книга црна написана: -
Потурчи се, кир бела Марио
Ја не можа, две вери да вервам.”
Говореше Марко Кралевике:
А егиди кир бела Марио!
А Марио, моја мила мнуко!
Аљ тоа тебе брига нашло?
Посакај му ск'па венчанина,*;
Венчанина три бели градои;
Посакај му три руди планиње,
Три планиње со се руди овци,
С руди овци, со млади овчари.”
А Мариа си послуша вујка,
Дупна коња и назод се врати;
Та си зеде една бела книга,
Бела книга црно му ја пишвит:
„А егиди Беџе Мурат-беџе!
Ја те земам, ама тебе сакам

*) Што се плаштат за венчање од ст'рната од зетот на невестинскиот татко. По селата оште с'штествует обичаи, по кои момците плаштает на таткото од невестата, пред да се венчает.

Венчанина три бела градои,
Ја ти сакам три руди планини,
Три планини со се руди овци,
С руди овци, со млади овчари.”
Кога виде Беџе Мурат-беџе
Бела книга црно написана:
„Бог те убил, кир бела Марио,
Кој те учи, кој ми те научи!”

124.

САБЈА.

Личба личет три млади тељали,
Личба личет низ више Стамбола,
Продавеет една остра сабја;
Ск'па цена за сабја сакает,
Ми сакает девет стотин дукад,
За тељали уште деведесет.
Ми дочула Ѓурѓа Самовила,
И си зеде сурего Елена,
Си го зеде за коња брзего,
У зенгии до две љути змии,
Ж'лта смока за камџик ја зеде.
Негде годе елем удураше,
Три саати пред ветар бегаше,
Тук да фтасат во града Прилепа,
Да му кажит Маркое Кралевиќе;
И му каза ноќе на полноќе.
Станал Марко на нога јуначка,
И си зеде своја брза коња,
И си зеде ж'лтине дукади,
Си ја зеде Ѓурѓа Самовила,
Дури ми се зора обзорила,
Ми појдое во града Стамбола,
Ми купие она остра сабја,
Што се диплит дванаесет дипли,
Што се носит во бела пазуа,
Што ми сечит древја и камења,
И на ручег назод се вратие,
И дојдое во града Прилепа,
Уште толку крчма ми испие,
Пријатели, верни побратими.

125.

## МАРКО И МУРАТ-БЕГ

Личба личит цара Мурат-бега,
Кој је Турчин вино да не пиет,
А каурин зелено да не носит.
Сите ми го цара послушале,
Не послуша Марко Кралевике;
Тук ми носит зелена долама,
И со сила Турци натерало,
Да пијет вино во рамазан.
Ми дочула цара Мурат-бега,
Што ми кладе три млади тељали.
Личба личит низ града Стамбола:
„Кој је јунак от јунака роден,
Да го фатит Марка Кралевике,
Ке му даам голема пештежа:
Скопје града по крај тиок Вардар,
И едрење широки калдарми."
Никој ми се јунак не најмило,
Да го фатит Марка Кралевике,
Најмала се црна Арапина,
Да го фатит Марка Кралевике,
Али Марка живо да донесит,
Али Марка, али Маркоа глаа.
И си јавна на коња брзего,
И ми шетат низ града Стамбола,
Ми затерал Грци, Армении,
Да го барат Марко Кралевике.
Марко седит на ладна меана,
Јадит, пиет, баре гајле немат.
Ми дочуло голема потера,
И си стана на нога јуначка,
Си го најде црна Арапина!
Тога рече Марко Кралевике:
„А егиди црна Арапина.
Што је ова голема потера?
Аљ нешто сакаш, аљ некого бараш?"
И му рече црна Арапина;
„Јас го барам Марко Кралевиќе,
А.ли него живо да го фатам,
Аљ негоа глаа да му земам.
Тога велит Марко Кралевике:
„Бог те убил, црна Арапино!
С Марка зборвиш, Марка не познааш!"

Тргна сабја му пресече глаа,
И му зеде негоата коња,
Ми отиде у цара Мурат-бега,
И му рече Марко Кралевике;
„А егиди цара Мурат-бега!
Чија глаа ти ми ја бараше,
Аљ Маркоа, аљ от Арапина?”
Тога рече цара Мурат-бега:
„Ајти тебе Марко Кралевике!
Как си чинил, Марко пак да чиниш,
Никој тебе да не запират.”
И му даде голема пештежа:
Скопје града по крај тиок Вардар,
А Едрене широки сокаци.

126.

НЕМЕЧКА КРАЛИЦА И МАРКО

Книга пишит Немечка Кралица,
Еле пишит кому ке ја пратит?
Ке ја пратит Марко је Кралевике,
Ке ја пратит книга по гаврана.
Тога гавран је се отгоорвит;
,,А егиди Немечка Кралице!
Јас Марка не си го познаам,
Да го видам, книга да му даам.”
Тога велит Немечка кралица:
„Ти да појдиш в Орицка наиа,
Да го бараш Марка по меани,
По здравица ти ке го познаиш.”
Гавран дојде Орицка наиа,
Си го најде Марка по меани,
По здравица Марка го разбрала,
Му ја фрли книга на скутеи.
И си зеде Марко бела книга,
Книга пеит дробни с'лзи ронит;
Што да видит чудо и големо!
Што пуштила Немечка Кралица:
„Аљ си живо, Марко, али умре,
Што не згази во нашава земја;
Ево имат триесет години,
Попаднале црни Арапини,
Не можиме свадба да сториме,
Јунаците сите остареа.”

Девојките сите остареа.
Тога велит Марко Кралевике:
„А егиди мој верни дружини!
Аљ идете сега да оиме,
Да одиме во Немечка земја,
Д' исечиме црнине Арапи,
От' имало триесет години,
Како свадба тамо не сториле.”
Си станае от ладна меана
Си зедое Секула Детенце,
Зашто беше лично и малоо,
Секула го нееста сторие,
Отидое до Немечка земја.
Се спуштиа црнине Арапи,
Да им грабет убаа нееста.
Неестата тие им дадое;
Се собрае многу калабалок,
Отидое нееста да барет,
Да бараат ке им ја однесое,
Отидое тие на ненадеш,
И фатие тога да и колет;
До колена крва направие
Исекое црните Арапи,
Барем еден не си остаие.
Го зедое Секула Детенце,
Отидое назод при кралица.
Што им даде голема пештежа,
Што им даде девет кули азно,
И и држа токму три месеци,
Да јадеет тие да пијеет.

127.

МАРКО КУМ

Се собрале Кралеи Банеи,
Се собрале на ладна меана,
Вино пијет, мушафере чинет,
Ког да клаиме, кралче над кралеа,
Се отгори Марко Кралевике;
ÂДа го клаиме Митре сиромашец,
Зашто имат убаа нееста,
Зашто ми је умна и разумна.”
Го викнаа Митре сиромашец:
„Ке те клаиме кралца над кралеа,

Ти прелегаш кралца да ни бидиш.
Нар'чај је на млада Митрејца,
Да уготвит господска вечера,
Да прилегат како за кралеи."
Се зачуди Митре сиромашец,
Си отиде Митре дури дома,
Умилено мошне ујадено.
Го пречека млада Митреица:
„Ејди Митре, мое господине!
Што си олку мошне ујадено?
Што те тебе нужба дотерало?"
Тога вели Митре сиромашец:
„Митрејце убава невесто!
Ме викнае Кралеи, Банеи,
Ме викнае на ладна меана,
Ме кладое кралца над кралеа,
Ме пуштие вечера да напрајш,
Да прилегат како за кралеи.
А егиди млада Митреице!
Мие сме си мошне сиромаси,
Си немаме вино и ракиа,
Си немаме лебец баре трошка,
С ' ошт' ке прајме манџи господарски?"
Тога зборвит убаа нееста:
„Господине, Митре сиромашец!
Ти не бери гајле за тоа,
Јас ке зготвам господарска вечера,
Ке ја земам божја вересија."
Тога стана млада Митреица,
Свешто зеде божја вересија,
И си зеде вино и ракиа,
Си напраи господарска вечера,
И пречека Кралеи, Банеи,
И нареди на чесна трпеза,
Најгоре седна Марко Кралевике,
А до него Секула Детенце,
А до него Детелин војвода.
Им ставила господарска вечера,
И им служи вино и ракиа.
Јадет, пијет, Кралеи, Банеи,
Меѓу себе мушафере чинет.
Митреица умна и разумна,
Си го зеде свое м'шко дете,
Ми го фати Маркоје скутеи.
„Добре дојде, Марко Кралевике,
Добре дојде, чесна кумашина!

Ке те фатам за свети Јоана,
Д а ми космиш наше м'шко дете.”
Сите кралеј ничкум погледае,
Сите кралеј в земји с' опулие,
Надпретек сегвет во бели џепој.
Марко го дарва до триста дукади,
Сите дете си го издарвее,
Кој броени, и кој неброени.
Ко' го зеде млада Митреица,
Ко' го зеде дете от скутеи,
Сегна Марко во бели џепои,
Не се знаит што дукад је даде.
Кога станее дома да си одет,
Голем дарчок сите је дарвеа.
„Ај со здравје Кралеи, Банеи!
Ај со здравје наша кумашина!”
После стана млада Митреица,
Вересиа сегдека исплати,
И престана ки-зни-колку азна,
Да си јадет, господски да врвет,
Таков унер стори Митреица,
Зашто беше умна и разумна.

128.

## СТОЈАН И ДИМАНА

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Отвори Стојан на доле
На доле на зимовиште.
Се го роднини пратиха,
Мајчина рода, баштина,
Кметове с вино червено,
Кметици с бели кравае,
Невести с'с р'кавици,
Момите с китки шарени.
Стојан роднина не гледа,
Ни китки, ни р'кавици,
Нито по бели кравае,
Ами си коња разигра.
По крај Димина градина.
Димка в градина седеше,
На шарен герѓов шиеше,
И лепа песен си пееше.
Стоја през плета надникна,
Та му ножове паднаха
В Димкина мала градина.
Вов алената латина.
Стојан Димани говори;
„Либе ле Димко, Димано!
Стани ми подај ножове
Из твојта мала градина!”
Станала Димка, Димана,
Ножове да му подаде,
Не подала му ножове
Н' набра цвеке сјакакво,
Та уви китка шарена,
Смилова и латинова,
Та ја Стојану подаде:
„На ти, Стоене, таз китка,

Дене ја турјај вов пазва,
Ноште ја турјај воз глава,
Да знаеш, маре Стоене,
Азе шта да сја погода,
Кога китката повехне.”
Стоја и тихом говори:
„Либе ле Димко, Димано!
Чакај ма, либе ле Димко,
Чакај ма, либе, до пролет,
До де си дода от доле
От доле, от зимовиште,
Та с тебе да сја земеме.”
А Димана му говори:
„Маре Стоене, Стоене!
Чакала бих та до пролет,
До де си додеш от доле,
От доле, от зимовиште,
Та с тебе да са земеме.”
Стојан Димани говори:
„Либе ле Димко, Димано!
Стори си дума гољама,
Че ми та либи огњан змеј,
С момина хоро не ходи,
С млади невести на вода.”
Послуша Димка, Димана,
С моми на хоро не ходи,
С млади невести на вода
Та го чекала до пролет,
До де си дојде млад Стојан.
Стоја мајци си говори;
„Мамо ле, моја мајчице!
Хајде ма, мамо, погоди,
Искај ми Димка, Димана,
Погоди, мамо, ожени!”
А мајчица му говори:
„Синко Стоене, Стоене!
Тја не е, синко, за назе,
Че си ја либи огњан змеј.”
Стојан и тихом говори:
„Иди, ја искај, мамо ле,
Искај ми ја, да ја дадат,
Сами с'м азе огњан змеј.”
Иска ја, дадоха му ја.

129.

„Бере са, мамо, бегликот
На врх на Стара планина,
И ас шта, мамо, да ида,
Биглик кихаја да стана,
На бигличкиот војвода.”
Мама на Стојан думаше:
Не ходи, синко Стоене!
Биглик е лоша работа,
Де дај от кол от в'же
Кои с бигликот отважда.”
Стојан мајка си не слуша,
Али с бигликот отиде.
. . . . . . . . . . . . . . . . . . . . .

130.

КАЛИНА, ЈОВАН И СТОЈАН

Стојан на мајка думаше:
„Проклети да са, мамо ле,
Калините душмане
Калините, и моите,
Че ми Калина клопаха,
Че е с'нлива дремлива,
И на работа ленива,
Кравите дои и дреме,
К'штата мете и к'лне.
Мене Калини клопале,
Че с'м на вино пијенец
На вино и на ракија.”
Побратим Еван не слуша,
Али поиска Калина;
Иска ја, дадоха му ја.
Ас му са мамо помолих:

„Побратиме ле Јоане!
Викај мја девер поводник,
Калини да деверувам
Калини, на моето либе!”
Послушал бе го млат Евана,
Вика го девер поводник.
Хадет им било, мамо ле,
Девер напреди да иде,
Невјаста да си изведе,
Местове да и обуе.
И ас напреди отидох,
Невјаста да си изведа.
Като си вљазох вов к'шти,
Та па си видјах Калина,
Погрее од јасно сл'нце,
Посвети от јасен месец.
Устата ми сја пукнала
На три четири дјалове.
Па са наведох, мамо ле,
Местове да и обуја;
Три капки крви капн'ха
Калини на местовете
И мене на пазухите.
Азе сја, мамо, засрамих;
Калина хитра, разумна,
Бркна си в десни цепове,
Извади бјала марама,
Та си крвите отрила ,
Крвите от местовите,
Стојану от пазухите.
Та па му жал останало,
Та е побјагнал млад Стојан,
И на далече забјагнал,
През Дунав дури во Влашко,
От Калинине жалове;
Та седја девет години,
И стече много имане,
Та па накупи млат Стојан,
Сјакак'в дребен хармаган,
Та па си дома отиде,
Па на мајка си думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Здраво ли сте, живо ли сте?
Калина поздраво ли е?
Хубава ли е невјаста?”
Мајќа Стојану думаше:
Синко Стоене, Стоене!
И здраво сме, и живо сме,
И Калина е поздраво,
И хубава е невјаста,
От ка сја, синко, ожени
Дваш похубава стан'ла.”
Стојан мајце си думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Иди ја викај, мамо ле,
Та да ни доде на гости,
Хармаган да иарижа”
Мајќа Стојану думаше:
„Синко Стоене, Стоене!
Тја у нас не ште да доде,
От кума не е простена,
От мајќа неповрната;
Но иди, синко, ти у тјах.”
Послуша ја бе млат Стојан,
Та отиде у Калини.
Калина на двор заспала,
Ситна је роса избило;
Чуди сја, мае млат Стојан,
Каква ли ја да ја сабуди,
Мило му да ја сабуди.
Тја сја и сама сабуди,
Та па Стојану думаше:
„Добрја ми доде, браче ле,
Ха да си влезем вов к'шти,
Че нема тука млат Јоан.”
Па си сја влеле вов к'шти;
Готвила, та вечерале.
Па си остави млат Стојан
Ножове на возглавето.
Е! че си иде млат Еван,
Та на портите потропа.
А Стојан скокна, та бега,
Заборави си ножове
Ножове на возглавето.
Ка бе ги видјал млат Еван,
Тои Калини думаше:
Либе, убава Калино!
Ја сја убаве премени,
Па убаве сја натруфи,
Облечи сукно мораво,
Воз моравот алено,
Воз аленото златено,

Па налеи злата б'клица
С това ли вино червено,
Та накалесај, Калино,
Сичката моја роднина,
И мојта рода и твојта,
Та накалесај, Калино,
Че си е дош'л девер ти.”
Послушала го Калина,
Та сја убаве премени,
Па јузе злата б'клица,
Та накалеса родата,
Та им сја дошле на гости.
И Еван си ми думаше:
„Дружино вјарна, зговорна!
Њашто шта да ви попитам,
Имам си нива зелена,
Научил сја е сур елен,
Нивата да ми прогазва;
Да ли сур елен утрепа,
Или нивата ож'на?”
Не бе сја никој досетил,
Досетил бе сја млат Стојан,
Та па Јоану думаше:
„Побратиме ле Јоане,
Ако ти елен дохожда,
Ништо ти зулум не стори,
(На слок рогове остави)?
Боле нивата ож'ни,
Сур елен недеј утрепва,
Ако сур елен јутрепаш,
Научи ште сја па други,
Нивата да ти прогазва.”
Тогава стана млат Јоан,
Та си е фан'л Калина,
С'с черн ја катран намаза,
С'с бјал ја памук налепи,
Та па ја млада запали,
Та им е три дни светила.

131.

ДИМАНА ПЛЕНЕТА.

О! ти Димано желна Димано,
Желна Димано една у мајка!
Бог да убиет твојата мајка,
Та што те скорна рано в недеља,
Глава те изми, ми те оплети,
И ми те пушти палена жетва,
Јачмен да жниеш, леб да добериш
На двана п'та, на двата друма.
Бог да убиет клети Гурбети!
По п'т минаха, ми те пленаха,
Ми те однесле гурбетско село,
Ми те чувале до три години,
Лете на сонце, зиме на черен.
Ми те сториха клета Гурбетка
Што си стигнале три м'шки деца;
И је говорет клети Гурбети:
„О! ти Димано, желна Димано!
Ке те праштаме, право да кажиш,
Дали си знаиш вашето село
Твоето село, таткова куќа?”
И изговори жална Димана:

„О вие клети, лоши Гурбети!
Јас не познавам моето село,
Моето село, таткоа куќа.”
Си изл'гале клети Гурбети,
Да што је дале два стапа в р'це
Два стапа в р'це, гургут на рамо,
Таја да ходит от село в село;
Право си тргат во свое село,
Прау си тргат при своја стрина:
„Даруј ме стрино, жити Петрета,
Жити Петрета, жити, Павлета!”
„Ајде от тука, клета Гурбетко!
Кај ми и знаиш мојте синови!”
От тука пошла кај своја мајка,
Је застанала нејзе на врата:
„Даруј ме, мајка, жити Димана,
Жити Димана, твојата ќерка,
Што ја пленаха клети Гурбети!”
И изговоре нејзина мајка:
„Ајде от тука клета Гурбетко!
К'де ми знаиш мојата керка,
Мојата керка желна Димана,
Што ја пленале клети Гурбети?”
Па изговоре желна Димана:
„О моја мајка, ти стара мајка!
Лели јас сум ти желна Димана,
Што ме пленаха клети Гурбети!
Ти не гледај ме в црново лице,
Ме оцрнеха клети Гурбети.
Тие ме држаха до три години,
Лете на сонце, зиме на черен,
Туку види ми моите гр'ди,
Дали ми стојат три бели бенки?”
Тогај мајка је си ја познала,
Си ја познала, си ја прегрна
Својата керка, желна Димана,
И от радости двете плакале,
Како плакале, така треснале.

132.

## ХАНКА ШТИПЈАНКА

Попленил Петре, попленил,
Попленил Анка Штипјанка,
Ми ја однесол далеку,
Далеку Немечка земја,
В Немечко во манастиро
И клал је име Рисјанско,
Анѓо ем Ангелино.
Седела до три години,

Стигнала три м'шки деца,
Разбрал ја брат је Ибраим,
Допрати је бела книга:
„О сестро Анко Штипјанко!
Немој си вера менувај,
Куките ке си продаам,
Тимара ке си заложам,
Верата ке ти откупам.”
Говорит Анка Штипјанка:
„О мили брате Ибраим!
Немој си куки продавај,
Немој си тимар заложи,
Јас сум си вера менала;
Си имам три м'шки деца.
Рисјанска вера поарна.
Рисјанска вера мириса,
Кака на (ран') бел босиљок,
Како на црвен трандафил.

133.

НИКОЛА И МАРИЈА

Никола мајци думаше:
„Подај ми, мамо, ножове,
С'с дванадесе бодове
И два ножове ханџаре,
Да ида у Мариини,
Да вида, станала ли е,
Кандили палила ли е?
Шие ли на шарен герѓов?
Злви, етрви р'каве?”
Послушала го мајќа му,
Та му подала ножове;
Та отиде у Мариини,
Та на прозорци послуша.
Марија мајќа будеше:
„Ја стани, синко Марио,
Та си кандило запали,
Да шиеш на шарен герѓов
Злви, етрви р'каве,
Че ти свадбата приходи,
Дарове не си ушила.”
Марија мајци думаше:
„Пусти остале дарове!
Не шта Никола да зема,
Че си го казват бекрија,
Та вов виното лудее,
А вов ракија заходи.”
Мајќа Марии думаше:
„Не думај, мома Марио,
Заман са вино не пие,
А ти си заман бољарка.”
Марија мајци думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Каква с'м с'на гледала,
Че шиех на шарен герѓов,
Че шиех сивиа с'кол
На шијата му злат зв'нец,
На крилете му, две мрежи.”
Мајќа Марии думаше:
„Ја не грижи сја, Марио,
Тaја е с'на на добро,
Че штеш ти да сја ожениш;
Герѓова тие е трапеза,
Сивиа с'кол Никола,
Златниа зв'нец свакитe,
Двете са мрежи попове,
Штото штат да ви венчејат.”
Марија мајци думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Стара си, а безумна си,
Ти сја на с'на не сјашташ,
Азе шта млада да умра.
Герѓова ми е носила,
Сивиа сокол с'м азе,
Златниа зв'нец твоја глас,
Дветја са мрежи попове,
Што шта да ме опјават.”
Та па си в'нка излезе,
Очите да си омие.
То си е хвана Никола,
Та и главата отрјаза.
Клета и глава скачеше,
И јазика и думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Ти ли ми с'на не сјашташ,
Че ште Мариа да умре.”

134.

ТОДОР И МАЈКА МУ

Маре Тодоре, Тодоре!
Еано е ранил млат Тодар
В хубава света недеља,
Та черква мете и пее,
С'с китка зелен босилек,
А книже чете и плаче.
С'гледала га снаха му,
Та на Тодора думаше:
„Кажи ми, брате Тодоре,
Што книга храниш в недеља,
Черкова метеш и пееш,
Книгата четеш и плачеш?
Што ми сја в книга находи?
Дели ште да е морија,
Или па пуста ск'пија?”
Тодор си стрини говори:
„Стринко ле, мајќа да ми си,
Да кажа, да т' не л'жа,
Што книга гледам и плачам.
Мене сја в книга находи,
Аз шта си млада загина
От мила мајка рождена,
От прво либе Петкана.
Аз шта да стана, да бјагам,
Та шта си ида далече,
За мама не шта да питам,
Нито шта абер да прата,
Дан' ма разбира мајќа ми.”
Та па је Тодор побјагнал,
Та је през Дунав преминал,
Та је во Влашко отишол,
Та седе девет години.
Тодору господ помогнал,
Па стана чутен џелепин,
Та собра стока гољама,
Девет сјури рудници,
Сјурија сиви говеда,
И девет в'кли овнове,
Наглави Тодор овчере,
Овчере и говедаре,
Та па ги подир покарал
К'м негов долен вилејат.
Дошле сја доле под село
Во зеленото ливаде.
Тодор си стоката воспрја,
И на дружина нарача:
„Овчаре и говедаре!
Полека стадо карајте,
Азе шта ида напреди,
Да ви приготва заере
На сиво стадо гољамо.”
Та па си Тодор отиде,
Та си потропал на врата
Изљаља беше Петкана
Тодоровата невјаста.
Тодор невести говори:
„Мома хубава, невјасто!
Имали конак за мене,
Че карам хазна гољама,
Не смеја на к'р да преспа.”
Познала бе го Петкана,
Тодоровата невјаста,
Па на п'тникаа говори:
„П'тниче, младо друмниче!
Аз имам стара свекрва,
Да ида, да је попитам.”
рекла млада Петкана:
„Мила ле мама, мајчице!
На порта тропа млад п'тник,
Та па на Тодор прлича,
У назе пита за конак,
Та кара азна голема,
Не смеи на к'р да преспи,
Та да не б'де млад Тодор!”
Та па рекла свекрва и:
„Мари ти курво невјасто!
Така ште Тодор да доде?
Toј је од давна загинал,
Ами това је млад, п'тник.
Нека си доде у назе
Да си опоим п'тника,
Та да погубим млад п'тник
да си земам имане.”
Послушала е невјаста,
Та е вовела млад п'тник,
Па готви топла вечера,

Смесили вино, ракија,
И седнаха да вечерат.
Тодора вино опои,
Та легна сладко, та заспа.
Придебила сја мајка му,
Та сја над Тодор наднела,
Та му узела ножове,
Прободила го мајка му,
Светила беше Петкана,
Тодоровата невјаста,
Като го крви заљали,
Уплашила сја Петкана,
Та си свештите хварлила,
Та пригрнала Тодора,
Та го в градина хварлила.
Закопала го мајка му
В пустата тјахна градина.
И кога било заранта,
На портата ми тропат
Овчере и говедаре –
„Оти си Тодор не доде,
Стоката да си настани?”
Тодору коња подцвили,
Като цвилеше, думаше:
„Тодор си сношти загина,
От мила мајка рождена.”
Тогава чула мајка му,
Че је бил тој мил син Тодор.

135.

ПАВЕЛ И СЕСТРА

Подцвилил Павлова коњ
Рано, рано ден недеља,
Кога зачу неговата
Неговата стара мајка,
А тја Павлу си говори:
„Леле, варе, синко Павле!
Оти цвили добра коња?
Дали ти је трјава гладен?
Или ти је вода жаден?
Или не је зоб назобен?”
Дели Павел и́ говори:
„Леле, варе, стара мамо!
Нито си је трјава гладен,
Нито си је вода жаден
Нито си је зоб назобен;
Али цвили на пројажба,
Че ште Павел да сја жени.”
Мајка Павел му предумвит:
„Леле, варе, синко Павле!
Не жени сја т'з година,
Житото је от гљутина,
Виното је от к'пина.”
Павел мајка не послуша,
А узе ж'лта б'клица,
Та покани јасно сл'нце,
Јасно сл'нце млада кума,
Јасен месец старосватка,
Ситни ѕвезди се девери.
Собра сја свадба гољама,
Коњ до коњ, кола до кола,
Та за невеста отишли.
Кога је било през море,
По сух пјас'к минали;
Кога сја назад врнаха,
Морето като дотекло,
Дорју заноси камине.
В'спрја сја свадба гољама,
Разигра сја јасно сл'нце
С позлатена патерица,
Та си раздели морето,
Та минало јасно сл'нце.
Пот'нала добра коња,
Добра коња до колена.
Кога мина јасен месец,
То пот'на добра коња
Добра коња до зенгии.
Кога минаха девере,
На конете до седлата.
Кога мина дели Павел,
Тој пот'на до појеса.
Кога мина невестата,
А тја пот'на до магдан.
Минала свадба гољама;
Ког' отишле в черковата,

Поповете онемеле,
Ђјаконете ослепеле.
Едно дјаконче продума:
„Кумове и старосвате,
И вие млади девере!
Попитајте невестата,
С'шта ли је презморјанка,
Или с'шта погорјанка.”
И питаха невестата,
Не је с'шта презморјанка,
На је с'шта презгорјанка,
Дели Павлу мила сестра.

136.

ГИНКА РОБИНКА

Размирила сја Влашката земја,
Влашката земја и Богданската,
Старо губиле, младо робиле,
М'шка дечица под кони т'пчат;
Та порабиле Гинка робинка.
С'канџик је биеха по бели р'це
По бели р'це по равна сн'га;
„Хврли си, Гинка, м'шкота дете,
Не стигна ли ти бој да тја бијат
По бели р'це, по равна снага?”
Та си распаса копринен поес,
Та си го врза за две младици;
Заљуљало го, и запјало му:
Нани ми, Нине, маминко дете!
Д'жд ште завали, ок'па ште тја,
Дои ште кошута, надои ште те.”

137.

СТОЈАН, НЕВЕСТА И ТУРЧЕ ПОТУРЈАЧЕ

„Море Димче протуѓарче!
Одај викај сељаните,
Да фарлает тежок дефтер,
Кому двесте, кому триста,
А Стојану три шиници,
Три шиници ж'лти дукат,
Зашто имат арна жена.”
Се зачуди кутар Стојан,
Што да чинит, как да чинит,
С' ошто дефтер да се платит!
Имал девет воденици
И десета ваљаица,
Сите сакал да продаит,
И пак дефтер не се плашта.
Го догледа Стојаница
К'де жаљат, к'де плачит;
И му рече Стојаница:
„А Стојане, а стопане!
Што си толку ужаљано
Ужаљано, уплакано?”
Тога велит кутар Стојан:
„Стојанице, а неесто!
Как да не сум ужаљано,
Ужаљано, уплакано?
Што фарлиле тешки дефтер

Кому двесте, кому триста,
С'де мене три шиници;
Се́ што имам да продаам
Сите девет водеинци,
И десета ваљаица
И пак дефтер не се плаштат."
Тога велит Стојаница:
„А Стојане господине!
Ништо ти да не продаиш,
С'де мене продаи ме,
Да си платиш тешки дефтер."
И си стана кутар Стојан,
Ја промена, ја наружи
Со си негоо м'шко дете.
Никој ми се наемаше,
Да ја купит Стојаница ;
Најмело се едно Турче
Едно Турче потурјаче.
Не му даде три шиници,
Тук му даде пет шининици,
Три шиници ж'лти дукат,
Два шиника бел карагрош,
И му врати м'шко дете.
И ја зеде Стојаница,
Турче дома ја однесе,
Си легнало да поспиет;
И му дојде едно пиле
Едно пиле на пенџери,
Пиле му се запеало:
„Ај ти Турче, потурјаче!
Арно сон те уварело,
Тебе не те угрешило.
Ке' се чуло и видело
Брат и сестра да се зеет!"
Турче ми се заслушало;
Тога зборвит младо Турче:
„А егиди Стојанице,
Стојанице, бре неесто!
Тебе ке те разопита
Мене прау да ми кажиш;
Слушаш пиле к'де пеит?
Голем абер ни донесе,
Аљ је пиле от вистинско,
Аљ је пиле на срамота?
Али знаиш, аљ паметвиш
Кога бефме малечкаи,
Аљ с' имала мило брате**?"**
Тога зборвит Стојаница:
„Ајти Турче потурјаче!
Кога бефме малечкаи,
Си имафме стара мајка
Стара мајка, мили татко,
И си имаф едно брате.
Ми помина плен по земи,
Нас не робја полениe,
Брата Турци го зедое,
К'де с'нце ми заодвит,
А мене ме однесое,
К'де с'нце ми угревит,
Татка ни го загубие,
Мајка ни ја заљубие.
Јас си растеф, си порастиф,
Стојан јунак ме откупил,
И ме зеде за нееста.
Бог и убил сељаните!
Тежок дефтер му фарлие,
Три шиници ж'лти дукат."
Тога Турче је зборвеше:
„Стојанице, бре неесто!
Да го видиш твојто брата
Дан' от негде го познааш?"
„Ајти Турче потурјаче!
Да го видам го познаам,
От негоо десно рамо.
Кога беше малечкоо,
Мајка ми го нишандиса,
Десно рамо крст ми имат."
„Стојанице бре неесто
Види ми го десно рамо!"
Стојаница се опули,
Му го виде десно рамо,
И се спушти го прегушна:
„А егиди мило брате
Мило брате Костадине!"
И тој тога отгоори:
„Ајти сестро Ангелино!
Како оба се барафме,
Така си се задружифме,
От' сме биле брат и сестра."
Што си зеде уште дукат,
Си ја зеде Стојаница,
Турче викат от далеку.
„Ја излези, млат Стојане."
Стојан ми се уплашило

Уплашило, устрашило:
„Леле, леле ја сиромаф!
Ељ нееста ја прежаљах,
Ами сега што ке чина,
К'де пари ке и најда,
Назот Турче да и врата!”
Турчето му велеше:
,,Не плаши се, не страши се,
Не ти сака ж'лти дукат,
Уште толку тук ти носам,
И нееста твоја да је,
От сме биле брат и сестра.”
Тога Стојан се поврати,
Го пречека с' избацие,
Голем радос си сторие.

138.

СТОЈАН И СЕСТРА ШЕНГЈУФА

Фатиле ми го Стојана,
Дренополските сејмени
И Дренополсккте л'гои,
В темен го з'ндан фарлие.
Ништо ми глоба нејќеле,
За два шиника карагрош
И три шиника алтани,
Ништо си Стојан немаше,
Глаата да си откупит,
С'д' една сестра Шенгјуфа.
Прошетала ми Шенгјуфа
Низ Дренополски чаршии,
Низ трномечки л'го'и;
Црни си очи продаат,
Бело си лице заложвит.
Прво си очи продаат,
За три шиници дукати,
Бело си лице продаат
За два шиници карагрош;
Туку да брата откупит
От пуста, темна з'ндана.
Никој не ми се најмело,
Најме се ж'лта Еврејка;
Тога је велит Шенгјуфе:
„Шенгјуфе моме, Шенгјуфе!
Јас ке те тебе опитам,
Аљ је убаф брат ти как тебе,
Ја да го него откупам
От пуста, темна з'ндана?”
Тога је велит Шенгјуфа:
„Егиди ж'лта Еврејке!
Поубаф брат ми од мене.”
„Ко' је поубаф от тебе,
Ај да му речиш брату ти,
Д' остаит вера крстена,
Крстена вера на з'ндан,
Да вервит вера чифутска,
Јас да го него откупам
От таа темна з'ндана.”
И ми отиде Шенгјуфа:
„Брате ле, мило брате ле!
Сегде, си, брате, изшетаф
Чаршии  по л'гои,
Црни си очи заложвеф,
Бело си лице продааф
Тук' да те, брате, откупам.
Никој не ми се најмело,
Најме сс ж'лта Еврејка,
Таја ме, брате, опита
Аљ је убав брат ти как тебе,
Ја, брате, прау је казаф,
От си поубаф от мене;
Таја ми мене нар'ча,
Ајде речи му брата ти,
Д' остаит вера на з'ндан
Д' остаит вера крстена,
Да' вервит вера чифутска.”
Брат је од з'ндан зборвеше:
„Шенгјуфд, сестро рогено!
Коски по з'ндан ке остаам,
Верата не ја остаам,
Го дочу млади з'нданџи,
Отиде дур' при владика,
Казало му за Стојана:
„Егиди чесен владико!

Ја да ти кажа, прикажа,
За лудо младо Стејана,
Што је во з'ндан фрлено,
Што имат сестра Шенгјуфа.
Сегде си таа шетала,
Црни си очи заложвит,
Бело си лице продаат,
Туку да брата откупит
От пуста, темна з'ндана.
Никој не ми се најмело,
Најме се ж'лта Еврејка,
Стојану што му пуштила,
Д' остаит вера крстена,
Да вервит вера чифутска,
От з'ндан да го откупит.
И ми си дојде Шенгјуфа,
На таја темна з'ндана,
И му кажвеше брату си.
Стојан је рече сестре си
Коски во з'ндан ке остаам,
Берата не ја остаам."
Тога ми вели владика:
„Егиди млади з'нданци!
Ај донеси го Стојана,
Ај викни млада бербера,
Ај викни млади терзии."
Стојана го извадие,
Бело му лице измие;
И си викнее терзии,
Бело му руо кројее.
И ја викнее Шенгјуфа
„Егиди млада Шенгјуфо!
Али ја знаиш Еврејка,
На која ст'рна седеше?"
Тога му зборвит Шенгјуфа:
„Арно ја неа паметва
На која ст'рна седеше."
И ми пуштие елчии,
Кренеа ж'лта Еврејка,
Ја донесое при владика,
Еврејка ми ја крстие,
Стојану му ја венчае,
З'нданот му го простие.

139.

СИРАК КОЉО И КОЉОВИЦА

О т   К о с т у р

Ај ти Кољо, сирак Кољо!
Сакал Кољо да се женит,
Пара немат ни црвена,
Аспра немат половница.
Си си́ уми сирак Кољо
Как да чинит, как да прави,
Пусто азно си доврши.
Ка отиде град Солуна
Солунските и чаршии
Чифутите, сарафите,
Заборчи се сирак Кољо,
На шес места по иљада,
На десето по стотина,
По стотина карагроша.
На собота свадба чини,
Недељата донесует
Донесует неестата.
Понеделник му стигнае
Чифутите, сарафите:
„Дај ни, Кољо, наша стока,
На шес места по иљада,
На десето по стотина
По стотина карагроша!"
Си се уми сирак Кољо,
Пара нема ни црвена,
Отговори сирак Кољо:
„Бре невесто Кољовице;
Промени се, наружи се
Кај невеста што си дошла,
Ке т' извадам грат Солуна
Да ти личаи, да ти продам,
Да платам на Чифутите."

Си ја фати за р'ката,
Си ја носи грат Солуна,
-Да ми тури три тељали,
Да ми личи по Солуна
По Солуна, и чаршии.
Мили боже, сполај тебе!
Кај излезе баздриѓанче:
„Ај ти Кољо, сирак Кољо!
Дал продаваш невестата?”
„Е продавам цена сакам,
На шес места по иљада
На десета по стотина
По стотина карагроша.”
Кај извади кемер кесе,
Да му броит дробно азно,
Не стигнае четирдесет,
Четирдесет карагроша.
Мили боже сполај тебе!
Дека стигна кир Маноли:
„Ај ти Кољо, сирак Кољо!
Не продаваш невестата
Невестата вересиа?”
Кај извади кемер кесе
Да му броит дробно азно
На шест место по хиљада,
На десета по стотина,
По стотина карагроша.
Си е фати за р'ката
Си е носит под Солуна,
Солунските и чаири
Чаирите, чадирите.
Ка покани и попови
И попови и владици
Да се венчат со невеста.
Дека стигна диво пиле,
Му кондиса врф чадорот,
Песна пеит гласовита
Гласовита, жаљовита:
„Дек' се чуло и видело
Брат и сестра да си земит!”
Ка' је чул'о кир Манолче:
„Бре невесто Кољовице,
Дали имаш некој брате?”
Ја си има едно брате,
Што го викат кир Манолче.
Десна нога белек носит,
Белек носи до шес прсти;
От малечки сме оделени
И от мајка, и от татко.”
Отговори кир Манолче:
„Бре невесто Кољовице:
Претегни ми десна чизма!”
Ка претегна десна чизма,
На истина белек носит
Белек носит до шест прсти.
С' испознае брат и сестра,
Се грабнае с' целивае.
Отговори кир Манолче:
„Ај ти Кољо, сирак Кољо!
На ти, Кољо, невестата,
Алал тебе мое азно.”
И му даде уште триста
Уште триста карагроша:
,,На! Елено, моја сестро,
Да си јадиш, моја сестро,
Дури жива да ми бидиш.”

140.

## СТОЈАН И ТРИ ОРЛИ

Сама с' пушка отпела
На Стојанова бачија,
Та ударила два мина,
Два мина, две мили брате,
Стојана и па Јована.
Јован на место душа дал,
Стојан је болен останал,
Та лежи всичкото лето,
Та си ме видел млад Стојан
Ка сја бачија градила,
Ка сја сирене сирило.
Време је дошло, Стоене,
Бачија да сја растури,
Овце да слазат на дома,
На доле к'м зимовиште.
Велко си пита Стојана:

Стоене, премлад кехаја!
Ами теб, маре Стоене,
Да ли те на кон качиме,
Та дома да та караме,
Ил да тја тука оставим,
Та да ни чуваш бачија,
Бачија за до година?"
Стојан си Велку говори:
,,Велко премлад одаџија,
Одаџија, караколучи!
Не с'м тја главил, Велко ле,
Болни, болници да караш
Да караш, Велко, да гледаш;
Н' т' с'м главил, Велко ле,
Стока ми, Велко, да гледаш,
Конете, Велко, овцете.
Азе шта тука да седа,
Тебе шта да си зар'чам,
Тешка одаа да свалиш,
Да слезеш доле во поле,
Ти запри тешка одаа;
На коне звонци да свалиш,
На коне, Велко, на овце;
Че като че зв'нтат,
То усилно ми доходи."
Послушал Велко Стојана.
Та свали тешка одаја,
Слезоха доле во поле,
Тој запра тешка одаја,
Свали на коне зв'нците,
На овци зв'нци осваља.
Кога сја назат обрна,
Над Стојана сја виеха
Три орли, три мили брате.
А Стојан им сја молил:
,,Три орли, брате да ми сте,
Повдигнете сја понагоре,
До де ми душа излезе,
Па тогава паднете,
Бело сја месо најеште,
Черни сја крви напијте;
Десна ми р'ка не јеште.
На, ево уста земете,
Заран је света недеља,
Рада ште рано да рани,
Рада двора да помете,
Р'ката да ми земете,
Прстена да ми познае."
Тија паднаха три орли,
Та па сја мољат Стојану:
„Не сме ти дошле, Стоене,
Крвта да ти пием,
Месата да ти једем;
Али сме дошле, Стоене,
Понуда да те понудим,
Че лежиш болен, неволен,
Неволен всичкото лето.
Маре знаеш ли Стоене,
Кога идеше од доле
Од доле от зимовиште,
Па силен пожар гореше,
Ние во пожар пиштехме,
М'нинки во вити гнезда;
А ти ог'н ја погази,
Са ни из ог'н извади,
Та па ни дома занесе,
Та па ни гледа мајка ти:
С пресно ни мљако капеше,
И с метана ни мажеше,
С черни череши ни ранеше.
Гледа ни, та ни отгледа,
Растухме, и порастухме,
Станахме силни јунаци."
Тогава подумал Стојан:
„Три орли, брате да ми сте,
Нали сте дошле три орли
Понуда да ме понудите;
Доштало ми сја, три орли,
Едренска бистра ракија,
От Трон тронски стафиди,
От Бјалео-града бјал симит."
Тиа фркнале три орли,
Та па три стр'ни разнело,
И се во уста донеле,
Та понудиле млад Стојан,
Та си ми Стојан оздравил.

141.

МАРИЈА И РАЛИН ХАРЕН ЈУНАК.

Хеј Марио, гизд'ава девојко!
Што е љапо поле харбанашко
Харбанашко поле и јунашко!
Ниде дрво, ни дребно камене,
Токо един зелениа јавор,
Под јавора до три реда момци,
На средата гиздава Марика,
Свила преде, свилен гајтан плете,
Та го мјата од р'ка на р'ка,
На јунаци лепа песен пее:
„Хеј јунаци, млади неженени
Неженени млади за женене!
Кој префрли зелениа јавор,
Да пречете листе јаворови,
Тој да земе гиздава Марика.”
Се фарљаха, никој не префрли,
И четуха, никој не пречете.
Е че иде Ралин харен јунак,
Веднаш фрли, јавора префрли,
Веднаш рече, листе му пречете,
Тој си јузе гиздава Марика.
Мајчица си Марика плетеше,
Хем ја плете, хем Марuка учи:
„Е та тебе д'штерко Марико!
Кога идеш Ралину на двори,
Ти не слазјај от добраго коња,
Н' са клањај коњу до гривата,
Дур не прости Ралин харен јунак.
Дур не прости три синџира робе
Три синџира робе и робини
И два тула из темна темница.”
Послушала Марића мајќа си,
Кога била Ралину на двори,
Тја не слази од добраго коња.
Е че иде Ралин харен јунак,
На Марића тихом одговарја:
„От кон слезни, гиздава Марико,
От кон слезни, хајде в к'шти влезни!”
Марика му ништо не говори,
Н' сја клања коњу до гривата.
Е че иди Ралинов баштица
В р'ка носи тасче позлатено,
П'лно равно с'с ж'лти ж'лтици,

На Марића тихом одговарја:
„От кон слезни, гиздава Марико,
От кон слезни, хајде в к'шти влезни!"
Честита ти к'шта хиледарка,
И честит ти тахче позлатено,
П'лно равно с'с ж'лти ж'лтици."
А тја си му ништо не говори,
Н' са клања коњу до гривата.
И че иде Ралин харен јунак,
На Марика тихом одговарја:
„От кон слезни, гиздава Марико,
От кон слези, хајде в к'шти влези!
Че видиш ли мојта остра сабља?"
Одговарја гиздава Марика:
„Е ти сабља, с ти руса глава;
Аз не слаза од добраго коња,
Дур не простиш три синџира робе
Три синџира робе и робини,
И два тула из темна темница."
Одговарја Ралин харен јунак.
Прости да са три синџира робе
И два тула из темна темница."
Тја тогава от кон отседнала,
От кон слезе и вов к'шти влезе.
(Хороводна од Панаѓуриште)

142.

СЕДУМ КРАЛЕВИ ШЕТАЕТ
ЗЕМЈА ПО КРАИНА

Седнале ми до седум кралеи
Седнале ми на ладна меана,
Јадет, пијет мушафере чинет,
Да шетает земја по краина.
И им велит Секула Детенце;
„Ти се моља, вујко, да ме зеиш,
Да шетаме земја по краина,
Да шетаме земја Караблашка,
Да шетаме земја Арбанешка,
Да шетаме земја Ингилеска,
Да шетаме земја Арапинска,
Да шетаме земја Туратинска."

Тога велит Марко Кралевике:
„Јас те зема, синко, да шетаме,
Ама тамо, синко, ми је лошо;
Тамо нелмат ни вода студена,
Тамо немат ни вода студена,
Да седниме да се оладиме.
Тамо имат бунар баталиа,
Н'тре имат змиа тројноглаа,
Што да влезит се си го изедвит,
Никому вода таа не даат.”
Тога велит Секула Детенце:
„Земајте ме, вујка, ја да идам!”
Го зедое Секула Детенце,
Отидое земја да шетает
Да шетает земја по краина.
Ми појдое во гора зелена,
Ми најдое бунар баталиа,
И ним им се студна вода спило.
Тага велит лудечек Секула;
„Ај ви вие до седум кралеи!
Сопашите свилени појаси,
Врзете ме преку полоина,
Пуштете ме в бунар баталиа,
Да нацрпа една студна вода.”
Сопасае свилени појаси,
Го врзае преку полоина,
Му дадое зелена маштрапа,
Го пуштиа в бунар баталиа,
Ми нацрпи една студна вода,
И му даде прво на вујка му.
Седум п'ти в бунар го пуштие,
Се напие до седум кралеи.
После влезе сам да се напиет.
Змиа беше мошне разоспана,
Седум п'ти дете не го узна;
Колку само да си се напиет,
Тога ми се змиа разбудила,
Ми го фати лудечек Секула
Ми го лапна дури до колена,
А ушт' еднош дури до појаса,
Тога викна Секула Детенце:
„Леле вујко, леле мили вујко!
Подајте ми моја остра сабја,
Да пресечам змиа тројноглаа!”
Му дадое негва остра сабја.
Мавна дете змиа да пресечит,

Не пресече змиа тројноглаа,
Тук пресече свилени појаси;
Ми пропадна в бунар баталиа.
Тога велит лудечек Секула:
„Ајви вие до седум кралеи!
Одајте си, мене не чекајте;
Остајте моја брза коња,
Како мене змиа ке ме јадит,
Така него орли да го јадет."
Си тргнае до седум кралеи,
Остаие негоа брза коња.
Коња 'ржит во гора се слушат,
Глас му оит три девет планиња,
Тамо имат до три вити ора;
Ора беа с'де Самовилски,
Напред беше Ѓурѓа Самовила,
До неа Ерина Самовила;
Тие му се верни посестрими.
Глас ми слушат Ѓурѓа Самовила,
„Негде 'ржит коња Секулоа,
И пушти Ерина Самовила.
Та се свила, како бело платно,
Ми отиде во гора зелена,
Ми ја најде коња Секулоа;
Ми викна Ерина Самовила;
„Пушти, пушти змиа тројноглаа,
Пушти ми го лудечек Секула,
Тој ми је мое мило брате;
Да не дојдит Ѓурѓа Самовила,
Да ти сторит чудо и големо!"
Тога викат змиа тројноглаа:
„Бегај, бегај Ерино Самовило!
Сега сум се месо изнајала,
Т'ва го бараф и таа го најдоф."
Си се свила како бело платно,
И ми појде назод ке што беше,
И је велит Ѓурѓе Самовиле:
„Ај ти тебе моја мила сестро!
Страф ми немат змиа тројноглаа,
Не го пуштат наше мило брате."
Ми се свила Ѓурѓа Самовила
Ми се свила како бело платно,
Та ми појде во гора зелена,
И седна на бунар баталиа:
„Пушти, пушти змиа тројноглаа,
Пушти ми го мое мило брате!

Ак' ти влеза надвор ке т' истаа,
Ак' је бунар триста с'жни глобок.”
Змиа велит „не моиш да влезиш.”
Ми се свила како бело платно,
Та је влезе в бунар баталиа,
Ми го фати лудечек Секула
Ми го фати за тонки рамена,
Ми го тргна надвор со се змиа.
Тога велит Ѓурѓа Самовила:
„Ајти тебе змиа тројноглаа,
Как се јадит мое мил брате!
Му је сестра Ѓурѓа Самовила,
Му је сестра Ерина Самовила!”
Ми изваи сабја дипленица,
Је исече змиа тројноглаа;
Го зедое лудечек Секула,
Го качие на брзего коња.
И ми јавна лудечек Секула,
И му удри ж'лта боздогана:
„Да те вида моја брза коња,
Да стигниме нашата дружина.”
В саат и пол дружина си стигна.
Кога 'ржна коња Секулоа,
Се обзрна Маркоата коња;
И ми велит Марко Кралевиќе:
„Одај, одај моја брза коња,
Што тук одиш, назод се обзрнвиш.”
И му велит Маркоа брза коња;
„Ајти тебе Марко, мој стопане!
Коња 'ржит от наша дружина,
Не пристигна лудечек Секула.”
И му велит Марко Кралевиќе;
„Ај ти тебе моја брза коња!
Секула је в бунар баталиа;
Дан' ти удра ж'лта боздогана!”
Одее, одее, малу до полп'ти,
Пак ми зборви Маркоа брза коња:
„Ај ти тебе Марко, мој стопане!
Обзрни се зад себе, зад коња,
Оти идет лудечек Секула.”
„Ке ти удра ж'лта боздогана,
Ке ти удра меѓу црни очи.”
Пак му велит негоа брза коња:
„К'де сакаш тука да ме удриш,
Обзрни се назод да ѓо видиш.”
Се обзрна Марко Кралевике,

Си го виде лудечек Секула;
Коња јаат, како да ми летат.
И им велит Марко Кралевиќе:
„Еј ви вие до седум кралеи!
Ја видите чудо и големо,
Не пристигна лудечек Секула
Как ке бидит, како куртулиса!”
И стигнае, и се избацие,
С' избацие, и сс опитае,
И им каза унери големи,
Што напраи негоата сестра,
Негва сестра Ѓурѓа Самовила.

143.

СЕДУМ ЈУНАЦИ И АРАПИН

Шедба шете Марко Прилепчанец,
Шедба шете низ Косово поле,
Тамо прави седумдест манастир,
Без везиров и без царев изан,
От там ојде на широко Скопје, Т
амо фати манастир да праве,
Манастир праве свети Димитрја.
Кога Марко направи манастир,
Ми се пречу во града Стамбола,
Во Стамбола до Султан Мурата:
,,Султан Мурат си кладе тељали.
Тељал личе из града Стамбола:
„Дал чуете Турци и рајате!
Што настанал делибаша Марко,
Што ми сет тиа чудби от него!
Кој је јунак над јунака роден,
Да го фатит делибаша Марко,
Жив до мене него да донесе;
Ке му дадам до три лепи земле,
Ке му дадам гора Каменица,
Ќе му дадам в Босна Сараево,
Ке му дадам сета Босна крвава,
С'де Марка жива да донесе,
Ако саке, опште земја давам!”
Се наиме еден црн Арапин,
Испадна пред цара се поклони:
„Честити царе от сега до века!
Ја сум вреден Марка жив да фатам.

Бот да биет земите што даваш,
Што не раѓат ни леп, ни пак вино.
Таксај, царе, друго што ке таксаш!”
Отговоре тој цар Султан Мурат:
„Ќи ти даам града Сталакина,
Што повељат Сталакин Тодоре;
Ке ти даам града Радомира,
Што повељат та стара Влахина;
Ке ти даам и града Прилепа,
Што повељат Кралевике Марко;
Ке ти даам и Марков шарен коњ,
Ке ти даам боздоган и сабја,
Ке ти даам млада Маркоица
Маркоица со се м'шко дете.”
Па се свали црниот Арапин,
Па се свали во Станбол чаршиа,
Право тегли на безистенџии;
Тамо кроит рубо калугерско.
От там отиде на куемџии,
Там направи крсти позлатени,
На главата капа калугерска,
На р'цето нар'квици златни;
Си се стори црна калугера;
Па отиде во града Прилепа,
На Марковите тешки порти;
Викна, чукна црнио Арапин,
Па испадна Марковата мајка,
Неја пита к'д је син ѝ Марко,
Му требало попој, калугери,
По аири измет да му чинат.”
Тогај рече Марковата мајка:
„Не је тука мојо син Марко;
Марко прави тамо леп манастир,
Леп манастир свети Димитриа.”
Като ми научи црн Арапин,
Стегна коњо со златни зенгии,
Та отиде на Скопје широко;
Право тегле на лепи манастир,
Па застана на црквинска врата,
Провикна се црна Арапина:
„А испадни Марко Кралевике!”
Кога Марко с'обрзна и виде:
„От бога да најдиш што ми бараш,
Што ми бараш тука црн Арапин!”
Тогај рече црна Арапина:
,,Оведи се делибаша Марко

Оведи се немој греши душа!
Ја не сум ти црна Арапина,
Таку сум ти црна калугера,
Дур' от чиста гора света гора,
От леп манастир от Хилиндара;
Оведи се немој греши душа;
Прва поп, ил калугер што иде
Требува стопанот да испадне,
Да му пее по една молитва.”
Тагај рече делибаша Марка:
„Ти се мољам, оче, да ме прастиш,
Да ме простиш ја незнам кои си!”
Тог' изваде црна Арапина,
Ми извади книга от пазуха,
И ја клава на Маркова глава;
Па ми фати молитва да пее.
Со десната р'ка книга држе,
Со левата р'ка синџир држе;
Синџир кладе на Марка на грло,
Врза Марка за коњово седло,
Изваде го от лепи манастир.
Пишти Марко како љута змиа;
Па го дочу Ајдут Дебел Новак,
Извикна на Новачица млада:
„Оди скоро коњо да изседлиш,
Да истрчам до широко Скопје,
До манастир свети Димитриа.”
Кога дојде Ајдут Дебел Новак,
Кога гледа Марка ми го немат.
Стегна коња низ Скопје широка,
И ми брка црна Арапина,
Да откине Марка Кралевиќа,
Кога стигна црна Арапина,
Дека влече делибаша Марка,
Дека влече по студни калдарми.
Провикна се Ајдут Дебел Новок:
„Кафпе един црна Арапина!
Не ти стигна јастје што јадише,
Па си дошол јунаци да фашташ,
Мене викат Ајдут Дебел Навак,
От висока Качанина града;
Дали знаиш, црна Арапина,
Ако тргнам тешка боздугана,
Ак' те удрам меѓу двете очи,
Двете очи от глава ке скокнат,
Ка је бел ден, ноке ке се сторит.”

Па заврти црна Арапина,
Па заврти дервишко дервеџе,
„Ајде, рече, Ајдут Дебел Новак,
Арам да је краљство, што краљуваш,
Как' мен' Арапин ак' не отепаш!”
Махна Новак тешка боздогана,
Црн Арапин боздоган пречека
Го пречека на малкиот прст.
Тогај фрли црна Арапина,
Фрли алка, фати Дебел Новак;
Та ги стори два добра јунака.
Па фатиха двата добра краља,
Да си пиштат, како љути змии.
Лели дочу Новаково дете,
Новаково Груица војвода.
Кога дојде у Скопје широко,
Пушти коњо низ Скопје широко,
Тука тамо Арапин да стигнит,
И го стигна на Скопските порти.
Провикна се Груица војвода:
„Кафпе един црна Арапино!
Не је, кафпе, делибаша Марко,
Не је мојо татко Дебел Новак,
Мен ме викат Груица војвода,
М'тна вода порој како носе,
Така тебе ке понесам бедо,
Чекај боздоган от мене на теб'.”
И Арапин подаде дервеџе;
Пак Арапин на нишан застана,
„Ајде Груо, тебе да те видам;
Да те видам што јунаство имаш”
Нишан кладе арапско колено.
Кога фрли Груица војвода
Кога фрли тешко боздугана,
Го дочека црна Арапина
Го дочека н' Арапско колено;
Фрли алка и ми фати Груја,
Та ги стори три добри јунака.
Пиштат они, како љути змии.
Лели дочу помалото дете,
Помалото Ајдут Новаково,
Помалото дели Татомирче;
Пушти коња низ Скопје широко,
Тува тамо Арапин да стигне,
Ми го стигна дур' надвор от Скопје,
Вонка до седум саате места,

На си викна дели Татомирче:
„Никаков еден ти црн арапин,
Што си дошол кралеви да фашташ!"
Па подаде дервишко дервигџе:
„Ајде, веле, дели Татомирче!
Ја те знам и светот те знајат,
Што јунаство твое срце имат
Ког' седеше на Демир-капиа,*
Н' оставаше пиле да помине,
А камо ли човек да помине;
А ти тога мошне страх имаше,
Страх имаше от голи дервиши;
Да те видам Дели Татомирче!"
На замахна тешка топузина,
Го пречека црна Арапина,
Го пречека на левата р'ка;
И него ми в алка го заклучи,
Та ми стори четир добри краља.
Пиштат они како љути змии.
Арапин ги влече по друмови.
Лели дочу Јанкула Војвода,
Војвода от града Шидина,
Па си јавна коња пеливана,
Та ми дојде на Скопје широко.
Виде празен манастир да стое ,
Побратима Марка ми го немат.
Му текна от' Арапин го фати.
Кога јавна коња подлетога,
Та испадна от Скопје широко;
Тука тамо Арапин да стигнит,
Го стигна на широко Косово.
Провикна се Јанкула Војвода:
,,Стои тамо црна Арапино!
Јаска сум ти Јанкула Војвода,
М'тна вода река како носе,
Така тебе јас ке те поносам!"
А ка дочу црна Арапина,
Па заврти Дервишко дервеџе
Ајд' и тебе Јанкула Војвода,
Да те видам што јунаство имаш,
Арам да је краљство што краљуваш,
Как мен' Арапин, ак' не отепаш."
Ког' Јанкула махна боздогана,
Го пречека на левата р'ка,

*) Демир –капија, месо во Македонија близу до Вардар; - Железна порта

Фрли алка и Јанкула фати,
Та ги стори пет добри јунака.
Пиштат они како љути змии,
Них Арапин влече по друмови.
Кога ми дочу Милош Орѓанин,
Милош Орѓанин од Орѓана града,
Он не оди на широко Скопје,
Преку поле и планини тегле,
Да преваре црна Арапина,
Милош него питат, него сакат,
От далеку махна боздугана
„Држи, кафпе, црна Арапино!
Што си дошол во нашата земја!
Цар царува у Стамбола града,
А ние у нашата ни земља;
Мене ме викат Орѓанин Милош!”
Провикна се црна Арапина
„Хајде Милош што јунаство имаш,
Харам да ет мен' ак' не отепаш!”
Милош махна тешка топузина,
А Арапин подаде дервеџе,
Нема дек да кладе боздугана,
Тог' Арапин на тешко се најде.
Боздуган падна на арапски гр'ди;
Фрли халка и Милоша фати,
И ги стори шест добри јунаци.
Пиштат они како љути змии.
Небото и земјата се тресат,
До крај земја гласове се слушат.
Како што грме свети Илиа,
Така от краљове гласове грмат .
Пиштат они како љути змии,
Лели дочу Секула Детенце,
Секула је от Будима града,
Секула Соколовото дете.
Он војува токмо девет годин,
На Султан Муратова војска.
Кога беше седнал да вечера,
От вратици гласје достигнаха;
И провикна на негова љуба:
„Прва љубо, млада Секулице!
Немој стои, немој, љубо, слушај,
Скор' оседлај моја брза коња,
Да излезам низ поле широко,
Девет годин земја сум оставил,
Слушам врева по широко поле,

Црн Арпин по поле ми шетат.
Даљ от царот тој изан имат,
За да газит мојата ми земља;
Оседлај коња от коњушница.”
Кога стана Секулица млада,
Оседла му коња шареногa;
А Секула опаша си сабја,
И си зеде тешка боздугана,
Се прекрсти спроти исход с'нце.
Кога ст'пна на злата зенгиа,
Се префрли коњу на рамена.
Секулица млада му подаде
Му подаде една малка чаша.
Кога чаша до очи поклопи,
Извика се на негова љуба:
„Прва љубо, остани со здравје!”
Право тегле на Скопје широко,
На манастир свети Димитриа;
Глеа тамо сам манастир стое,
Гледа чичка му Марка го немат;
Му текна от' Арапин го фати,
И на сите свеци се поклони
Најповике на свети Димитрја:
Па си вјахна коња крилатога,
Ка' го пушти низ Сквпје широко,
От копита огах извадува,
Преку глава искри дури летат.
Кога испадна от Скопје вонка,
Тогај му веле негов шарен коњ
Со виском на стопан прикажува;
,,Мој стопане, Секула Детенце,
Ако сакаш Арапин да стигниш,
На мене ти јако да се држеш,
Јас сум вреден, Арапин да стигнем.”
Реч' и летна под вишното небо;
Тува тамо Арапин да стигнит,
Па го стигна во гора зелена,
Па се свали от негова коња,
Та падна на земља господова,
Па си свали от главата капа,
Метани чине на небо, на земља,
И на сите свеци ред, по редом,
Најповике на свети Димитрја.
,,Ела, боже, ти мене поможи,
Мили боже, и свети Димитрја,
Црн Арапин в р'ка да си кладам!”

Кога сврши Секула молитва,
Си се фрли на коњ на рамена,
Па го стигна црна Арапина
Си го стигна во зелена гора.
Провикна се Секула Детенце:
„Држ се никаков црни Арапин,
Не ет, кафпе, Делибаша Марка,
Не ет, кафпе, Ајдут Дебел Новак;
Мен' ме викат Секула Детенце,
На презиме Соколова дете,
Девет годин на цара работах;
Држ се един црна Арапино,
Да те видам што јунаство имаш!
И Арапин подаде дервеџе,
И провикна црна Арапина:
„Ај да видам, Секула Детенце!
Ја си фатих шест добри јунака,
Една алка ушт' за тебе имам;
Бог ке даит и тебе ке фатам
Как' мал девер невеста што водит,
Така и ти шест краља ке водиш."
Провикна се Секула Детенце:
„Ај да видам црна Арапино,
Да те видам што јунаства имаш;
Немој гледај оти ја сум дете!
Слушај, црна бедо, да ти кажам,
Да испадниш на јуначки мегдан,
Да видам чја мајка син родила,
Чиа сестра брата си држала;
Да видиме чја Мајка ќе плачит!
Ти остави шест краља врзани,
Остави ги на п'тот да стојат,
Та испадни на јуначки метдан!"
И Арапин нема шта да чини
Па испадна на јуначки мегдан,
Па испадна Секула Детенце.
Сака дете с боздаган да махне,
Сак' Арапин с боздотан да махне.
Провикна се Секула Детенце:
„Мног' 'арапски боздогане сум јал,
Нека јадем уште еден твои!"
Па застана Секула на нишан.
Црн Арапин фати да ми мери,
Не мерит он ни горе, ни долу,
Току мере на коњското чело
Ког' Арапин фрли баздогана,

Секулов коњ во вчасо си легна,
Он си легна на зелена трева,
На б428оздоган помина над глава
Над глава от Секула Детенце.
Па си стана Секула Детенце,
Он не мерит на коњското чело,
Право мери на коњските гр'ди.
Ког' Секула фрли боздогана,
Арапски коњ легна на колена,
И боздоган удри Арапина
Го удира меѓу двете очи;
С' истаркаља от коњо на земја;
Падн' Арапин, Секула нападна,
Па изваде сабја од ножница,
Та пресече арапската глава,
Па ја кладе во коњскиот зобник,
Ја закачи на коњското седло,
Па извикна Секула Детенце,
Па извикна на шест добри краља.
„Мој вујковци, и мои чичовци
Јас погубих црна Арапина!"
А што беше Секула Детенце,
Лељ потргна сабља от ножница,
И пресече шест Арапски алки,
Та испушти шест добри јунаци.
Проговара Секула Детенце:
„Мој вујковци, и мои чичовци,
Вие одејте на широко Скопје,
На манастир свети Димитриа,
Тамо мене вие да чекате,
Јас ке ходам во града Стамбола,
Во Стамбола до Султан Мурата,
Да го питам дали даде изан,
Да шетајат по нашата земја
Да шетајат црнине Арапи;
Ако Султан така даде изан,
Ке отклучам сабја от ножница,
И негова глава ке отрежам,
Вие мене чекајте на Скопје."
И отиде Секула Детенце,
Он отиде во Стамбола града
Во Стамбола до Султан Мурата,
Се поклони на Султан Мурата,
Му целива р'ка и колено,
Му говоре Секул'а Детенце:
„Честит, цару, от сега до века!
Што је таја м'ка от Арапи,

Што шетает по нашата земја!
Да ми клават кралеви во синџир!”
Отговоре царот Султан Мурат:
„Мои синко, Секула Детенце!
Донеси ми едн' Арапска глава,
Ке ти даам петнаест товара,
Добро хазно се ж'лти флорини.”
Кога дочу Секула Детенце,
От дивани долу он се свали,
От коњски зобник глава искара,
Ја изтаркаља пред Султан Мурата,
Тригодишна треска ми го стресе,
И веле на Секула Детенце:
„Слушај мене, Соколово дете!
Арапите во твоја р'ка сет,
Мртви сакам ти да ми ги носиш;
Немој живи, да ги бог обие!”
Па му даде петнаеест товара,
Добро хазно се чисти флорини.
Право тегне Секула детенце
Право тегне на широко Скопје,
На манастир свети Димитриа,
Нему десет товари приложи,
Пет товари за ладна меана,
Па си најде шест добри јунаци.
,,Ноположи бог, шест добри јунака!”
„Дал бог добро, Секула Детенце!”
„Ајте мои вујковци, чичовци,
Да седниме на ладна меана!”
Ка седнаха седум добри краља,
Ка седнаха на ладна меана.
Јадат, пијат три недели време,
па испиле пет товара хазно.
Па им рече Секула Детенце:
„Даљ чуете вие шест јунака,
Даљ чуете, от тува на татки
К'д видите црна Арапина,
Немујте него не задевајте,
П' едно пиле абер ми пуштејте,
Јас знам како Арапин се дерит,
Как се дерит Арапската кожа!”
Това чудо ми стори Секула
Да се славе, да се прикажува.
Останала песма да се пеит,
Да слушајат сите наш браќа,
От нас песма, а от бога здравје;
Амин боже за многу години!

144.

## МАРКО КРАЛЕВИКЕ, ДЕЛЕТИН ВОЈВОДА, ИВО И ХУБАВА ГРОЗДАНА

Попитале убаа Гроздана,
Попитале три добри јунаци:
Први пита Марко Кралевике,
Тамо браќа не ми ја даваат,
Зашто ми је Марко пијаница;
От' по него Детелин вајвода,
Тамо, браќа не ми ја даваат,
Зашт' на сабја ми је кесеџија;
А третиот Иво добар јунак,
Тамо браќа ми ја посвршие,
Зашто ми је умно и разумно.
Мало Иво посвршено стоа,
И си кани китени сватои.
Како кани така му дојдое,
Си и кладе на чесна трпеза,
Јадет, пијет голем аинк чинет.
Иво влезе во земни керали;
Ми говорит Иво добар јунак:
„А егиди сестро Ангелино!
Отклучи си твои шарен ковчег,
Извади ми мое белој рубо."
И си стана сестра Ангелина,
Си отклучи свои шарен ковчег,
Му изваи бурунџи кошуља,
Над кошуља црвена долама,
А на глаа калпак самурлиа,
Се промени лепо се наружи.
Кинисае п' убаа неаста.
Бог го уби Марко Кралевике,
Бог го уби Детелин Војвода!
Што ми ошле во гори зелени,
Да чекает Иво добар јунак,
Кога к' идет п' убаа неаста,
Нег' да губет, неаста да грабет.
Отидое п' убаа неаста;
Тамо лепо ми и пречекае,
Сите јадет, и веселба чинет,
Ама Иво умилен ми седит.
Го догледее до девет шуреи;
И говорет до девет шуреи:
„Ејви вие верни побратими!
Сите јадет и веселба чинет,

Зашто Иво умилен ми седит?"
И им кажвет верни побратими:
„А егиди до девет шуреи!
Зашто Иво умилен ми седит?
Бог го убил Марка Кралевиќа,
Бог го убил Детелин Војвода!
Зашто им е сестра не дадофте,
Ето имат триесет момчина,
Сите ми се јунак над јунака,
И ми ошле во гора зелена,
Ког ке врвит Иво со нееста,
Ке му грабет Ивоа нееста,
А млад Иво ке ми го загубет?"
И говорет до девет шуреи:
„Стојте вие верни побратими,
Д' опитаме наша мила сестра!"
„Мила сестро убаа Гроздана!
Бог го убил Марка Кралевике,
Бог го убил Детелин Војвода!
Зашто им те, сестро, не дадофме,
Ето имат триесет момчина,
Сите ми се јунак над јунака,
И ми ошле во гора зелена;
Ког' ке врвит Иво со нееста,
Ке му грабет убаа нееста,
Ама Иво младо ке загубет!"
Тога вори сестра Ангелина:
„А егиди мои девет браќа!
Аљ това ве, браќа, брига нашло?
Јас ке слеча рубо неестинско,
Дајте мене рубо јунакоо,
Ке се чина млади муштулџиа,
Та ке ода напред пред сватои;
А млад Иво по мене да идет."
Је дадое рубо јунакоо,
Се промена, лепо се наружи,
Си киниса напред пред сватои,
А млад Иво по неа со сватои,
Ми приблиза во гора зелена;
Тука најде Марка Кралевике,
Тука најде Детелин Војвода,
К'де седет триесет момчина.
Ја видое, от далеку викат:
„А егиди млади муштулџиа!
Али идет Иво со нееста?"
Им говори млади муштулџиа:

А егиди незнаени дељи!
Камен тебе, камен него било,
И него ми браќа измамие,
И нему ми неста не дадое;
Ми ја дале дури преку море
Преку мрое дури Арветино;
Тук' дајте ми вода да с' напиа,
Оту после п'тот да си трга!”
Си с' олади са студена вода,
И си тргна да си оит п'тот.
П'т си тргна по зелена гора,
Ми се најде на Ивои порти;
Еднош кљуквит а два п'ти виквит:
„Ја отвори сестра Ангелино!
Отвори си наши вити порти,
Оти идет Иво со нееста!”
Си отвори сестра Ангелина
И пречека млади муштулџиа,
Го пречека и в образ го баци,
И го баци, и ашик се стори
Ашик се стори на муштулџиа.
Повтор ми доиде Иво со сватој;
Го пречека сестра Ангелина:
„Добро дојде мое мило брате
Мило брате, Иво добар јунак!
О што добро отаде ни дојде!
Не пуштифме таквој младо добро!
Али ти се брате, милно моља
Да ме даиш за млад муштулџиа!”
Тога ворит Иво добар јунак:
„А егиди сестро Ангелино!
Аљ за мене добро, аљ за тебе!
Таја не је млади муштулџиа
Туку му је убаа нееста!”
Тога ми се сестра устрамила,
Та си влезе во земни керали,
Ничкум легна, дробни с'лѕи ронит
Дури ми го керал завадила.
Је говорит Иво добар јунак:
М'лчи, м'лчи, сестра Ангелино!
Како најдоф љубов спроти мене,
Так' ке најдам момче спроти тебе.”

145.

## МАРКО, СЕКУЛА И КРАЉ ЛАТИНИНА

Седит Марко на диван високи,
Му паднала книга на рамена,
Книга пеит, под мустак се смеит.
Го догледа млада Маркоица: -
„Ајти Марко, мое господине!
Што те тебе нужба дотерало,
Книга пеиш, под мустак се смеиш?”
И говорит Марко Кралевике:
„Ајти тебе млада Маркоице!
Допуштило краља Латинина,
Краљот има една мила керка,
Јас си има една мила сина,
Мие да се оба сусватиме,
А два млади да се суземеет.
Ајти тебе млада Маркоице!
Ај влези си во шарена ода,
Да откључиш шарена ковчега,
Да извадиш рубо копринено,
Да промениш Секула детето,
И да зготвиш до два брзи коња.”
И си стана млада Маркоица,
И cи стана од диван високи,
И си влезе во шарена ода,
Си одкључи шарена ковчега,
Си изваде рубо копринено,
Си изваде црвена калпага,
На калпага до три перја златни,
Го промени Секула Детенце,
И изваде да две брза кања.
И јавнее два добри јунака;
Дете греит како летно с'нце;
И одее тие што одее.
И догледа краљот од дивани;
Краљ ја викна своја мила керка,
Си ја викна на диван високи,
И ја учит своја мила керка:
„Ајти тебе керко Ангелина!
Ај влези си в шарена одаа,
Да откључиш шарена ковчега,
Изваи си рубо девојкино,
Промени се, лепо наружи се,
Да излезиш на витине порти,

И ке доит Марко Кралевике,
Да се спуштиш Маркоје коњ да фатиш,
Десна р'ка нему да целиваш,
И пак страмна назад да се вратиш;
А на дете поклон поклони се.”
Како ука краљот је научи,
Така ука керка му је фати;
И си појде во шарена одаа,
Си отклучи шарена ковчега,
Си изваде рубо девојкино,
Се промена, лепо се наружи,
Та излезе на витине порти.
Начас дојде Марко Кралевике;
Та се спушти коњот му го фати,
Десна р'ка на Марка целива,
И пак назад страмна ми се врати;
А на дете поклон се поклони.
И пречека краља Латинина,
И и кладе на диван високи,
И им тури вино и ракиа;
И гоштаа дена за недеља.
И говорит Марко Кралевике:
„Ајти тебе краља Латинина!
Доста јадофме доста пифме,
Доста пифме за радост голема,
Ај зготви ни керка Ангелина.”
И говорит краља Латинина:
„Ајти тебе Марко Кралевике!
Как ке ти дам керка Ангелина,
Дур' не сторит дете јунаштина?
Јас си имам црна Арапина,
Што го држам во црна з'ндана,
Што го ранам за седум години,
Ке го извам црна Арапина
Да се борит Секула со него,
Да се борит с тонка полоина.”
Се зачуди Марко кралевике,
И појде при своја брза коња,
Го опитват своја стара коња;
Стара коња тога му говорит:
„Ајти тебе Марко Кралевике!
Да си земит Секула Детенце,
Да си земит фрушките ножина,
Да и клаит во русото перче,
Да пресечит н' Арапот чинтјани.”
Изваие црна Арапина,

И си слезе Секула Детенце,
И си слезе во рамни двореи,
И се удри с црна Арапина,
Да се биет с тонка полоина.
Што се бие три дни и три ноке,
Ни Арапин, ни Секула падвит.
От Арапин црни крви течет;
А Секула бели пени пуштат;
Наодзади Дете ке загинит.
Припиштие моми и невести,
И тога ми коња при'ржало,
Коњ ми 'ржна, Секулу му текна,
И изваде фрушките ножина,
Му пресече црнине чинтјани;
И си падна црна Арапина,
Го префати Секула Детенце,
Го префати преку полоина,
Го закачи в земи до појаса
И истргна таа остра сабја,
Му пресече таја црна глаа,
И ја качи на диван високи,
И си седна на чесна трпеза.
Краљ им тури вино и ракиа,
Крал им тури три дни и три ноке.
Пак говорит Марко Кралевике:
„Доста не врти, краља Латинина,
Ај зготви ни убаа нееста!"
И говорит краља Латинина:
„Ајти тебе Марко Кралевике!
Дур не сторит друга јунаштина,
Не ти даам керка Ангелина;
Ке нагорам една силна фурна,
Ке ја гора три дни и три ноште,
После дете во фурна ке фарља,
Оту ке му даам Ангелина,
Марко стана од диван високи,
И опитвит своја стара коња.
И говорит нему стара коња:
„Ич за това да не бериш гајле;
Да ме јавнит Секула Детенце,
И со мене малу да поиграт,
Покрај фурна ја ке се застоја,
Силна фурна ја ке ја угасна;
Ја сум испил три студни кладенци."
Како ука што ми го научи,
Така ука Секула фатило.

Кога фурна ми ја нагорие,
Тогај јавна таткоа си коња,
Покрај фурна коња си поигра.
Коња фурна ми ја угаснала;
Слез' от коња во фурна си влезе,
И от фурна дете си излезе,
И се качи на диван високи.
Пак крал тури вино и ракиа,
Вино пијет три дни и три ноке.
И говорит Марко Кралевике:
„Ајти тебе краља Латинина,
Ај зготви ни убаа невеста!"
И говорит краља Латинина:
„Дур' не сторит дете треки унер,
Да препливат преку црно Море;
Тамо имат злата јаболшница,
Да ми скинит три златни јаболка,
Така даам керка Ангелина,
Стана тога Марко Кралевике,
Си отиде при својата коња,
И му кажвит к'де оит дете.
И му велит негва стара коња:
„Да ме јавнит Секула Детенце,
Јас ке одам со дете до тамо."
И го јавна Секула Детенце,
И му стегна до девет колани,
И се фрли п' она црно море.
И одее тие што одее;
И излезе морскана ламиа,
И на коња п'тот му престрети.
Тога коња дете ми го учит:
„Ај земи си сабја потајница,
Да пресчиш коса на Ламиа."
Си изваи сабја потајница,
Је пресече на Ламиа коса;
И излегве тие на краиште.
И п'тем најдое до три вити ора;
Ора беа сите самовилски.
Тога коња ука го учеше:
„Ајти тебе Секула Детенце:
Дан' се пулиш во три вити ора,
Ели нешто да им прогоориш!"
И оделе тие што оделе;
И им зборвет до три вити ора:
„Ела, ела незнаен делиа,
Ела да се оро надиграме!

Ела камен да се надфрљаме!
Ела прстен да се надменвиме!"
А Секула не им одгоорвит.
Појдое до злата јаболшница.
Дете сакат три јаболка да скинит,
Коњ сакат да ми ја откорнит.
Ја навали на десното рамо,
И от корен дете ја откорна,
И ја зеде во десната р'ка;
И пак спливнаа в ана црно море
И одее тие, што одее.
Нигде краљот веке не и глеат;
А Марко се низ диван разшетвит.
Краљот тури да јадат да пиет
Да пиет за Секулоа душа.
Уште речта не је дорекое,
Начас стигна Секула Детенце;
Ни ми викат, ни кљукат на порти,
Тук се фрли над бела бедена,
И си влезе во рамни дворои;
Је закачи златна јаболшница,
Је закачи во рамни дворои,
И се качи на диван високи.
Краљ им тури вино и ракиа,
И им даде керка Ангелина,
Им тоари азно неброено,
И краљ лепо ми и попратило.

146.

ШАИНА РОБИНА И МАРКО

Отбегнала Шаина робина
Отбегнала от града Стамбола,
Попленила зелена пастуфа,
Отбегнала во гора зелена,
Ми удрила зелена чадора.
Личба личит цара от Стамбола,
Личба личит три дни и три ноке -
„Кој је јунак од јунака роден,
Да ја наит Шаина робина,
Вамо жива да ми ја донесит,
Јас му даам два бели градои,
Јас му даам града Каменлиа,
Скопје града до тиок Вардара."
Никој ми се тога не најмело,

Најмело се ж'лтоно Еврејче:
„Ајти тебе царе от Стамбола:
Дај ми мене седумдес'т јунаци,
Јас ке појдам во гора зелена,
Ке загубам Шаина робина,
Ели жива ке ти ја донесам.”
И ми зеде седумдес'т јунаци,
Ми отиде во гора зелена.
Как приблиза крај зелени чадор,
Силно одит ж'лтоно Еврејче.
Од далеку Шаина му викат:
„ Застој те се седумдес'т јунаци,
Да си зберам моја црна коса!”
Је сторие ред и седнае,
Разседнае по руда ледина.
Дур си собра своја црна коса,
И запрегна поли и р'каи,
И ми јавна кобила ластојца,
И ми зеде сабја калаклиа,
Се разврши по руда ледина,
Еднош мавна со р'ка десница,
Је загуби ж'лта Евреина;
Како удри на десно, на лево,
Ми загуби седумдес'т јунаци,
Им напраи седумдес'т гробој,
Таја сите ми и закопала;
Евреина не закопан остај,
Ја остаи н' еден мрамор плоча,
Да го кинет орли и аршлани.
Ми допуштат цара од Стамбола
Ми допуштат млада татарина,
Ми го пуштат во града Прилепа.
Прау одит на Маркои порти,
Еднош кљуквит, а два п'ти виквит:
„Ја излези, Марко Кралевике!
От' сум пуштен од града Стамбола,
Ке ти даам книга аманета;
Тебе кажвет мошне добар јунак,
Ќа те пуштит цара од Стамбола,
Џеинк да чиниш с една женска пола,
Име имат Шаина робина.
Таја била мошне малечкава,
Кога ми је неа попклениле,
Лагам, фара таа не знаела.
Личба личит во Стамбола града,
Кој јес јунак од јунака роден,

Да ја фатит Шаина робина,
Вамо жива да ми ја донесит.
И се најме ж'лтоно Еврејче,
Ми пособра седумдес'т јунаци,
Ми отиде да ми ја загубит;
А Шаина коса си чешлаше,
Молба стори да ми се застоет,
Дури да си коса пособерит;
Ред је чинит дури коса собра.
Тамо имат еден станој камен,
А во камен кобила ластојца;
Што ми летат тука не ми врвит.
Кога стана Шаина робина,
Запрегнала поли и р'каи,
Опасала сабја калаклиа,
Се разврши по руда ледина,
Загубила ж'лта Евреина
И другите седумдес'т јунака.”
Тог' говорит Марко Кралевике:
„Ајти тебе млада татарина!
Ајде одај во града Стамбола,
Нејќум другар да идет со мене,
Сам ја идам во гора зелена.”
И ми појде во гора зелена
Прау одит при зелени чадор;
А Шаина под чадор ми седит,
Од далеку Шаина му викаше:
„Добре дојде, незнаена дељо,
Аљ си Турчин, али си каурин?”
Ми говорит Марко Кралевике:
„Не сум Турчин, Шаина робина,
Тук ја сум, Шаина, хрисјанин.”
От која фара и роднина си?”
„Ајти тебе Шаина робино!
Јаска сум си Марко од Прилепа.”
Пак му велит Шаина робина:
„Ајти тебе Марко од Прилепа!
Ја соблечи твоја десна р'ка,
Да ти видам што нишани имаш?”
„Ајти тебе Шаина робина!
Што ти требит да бараш нишани?”
Пак му велит Шаина робина:
„Не љути се, Марко Кралевике!
Али, Марко, имаш ти на памет,
Оти бефме мие до две сестри,
Поголема беше Ангелина,

Среден беше Марко палаина,
А по него Шаина најмала.
Ког' се стори во Прилеп бугуилак,
Ког' дојдоа Турци Јаничари,
Тога мене Турци попление,
М' однесое по града Стамбола,
Зошто ја беф од голема фара,
Ме сторие цару измеќарка.”
Тога велит Марко Кралевике
„Ајти тебе Шаино робино!
Та разголи твоите бели гр'ди,
Да ти видам што нишан ми имаш?”
Си сопаса свилена појаса,
И отвори свои бели гр'ди.
Кога виде Марко Кралевике,
Тога виде и Марка заверва.
Тог' се пушти и си ја прегрна;
Не ја грнит, како за асмиа,
Тук ја грнит как за мила сестра.
От што ми се силној прегрнаа,
До колена в земи пропаднаа;
Марко плачи и Шаина плачи,
Не можеа да се отделеет.
С' разделие, и чадара расипее,
Да не идет Турци газепчии.
Тој си јавна своја брза коња,
А Шаина кобила ластојца;
Не ми оит во града Стамбола,
Тук' ми оит по среде Прилепа,
И ми викат на млада Маркојца:
„Отвори ни наши вити порти,
Земај мужде от нашата мајка,
От се роди наша мила сестра.”
И час појде млада Маркоица,
Да ми земат мужде од свекрва.
Как је кажа, мајка ничкум падна;
,,Што ке бидит овој голем унер!
Ево имат триесет години,
Како ми ја Шаина плание,
Ја плание Турци Јаничари,
Јадам, пиам дробни с'л'ѕи ронам,
А ја тебе не сум ти казала;
Тук' до к'де имаме роднина,
Да каните гости пријатели,
Зашто Шаина си докрепи вера.”

147.

## МАРКО СИ ГРАБИТ НЕВЕСТА

Ми помина Марко Кралевике,
Ми помина низ Клисура града,
Покрај порти попа-Николои,
се врати у попа Никола,
Кога виде девојка во двороі,
Дворје метит, јесно с'нце греит;
Стори тока, и назод се врати,
И си појде на негоа мајка:
„Ајти мајко, ајти стара мајко!
Да се зготвиш стројница ке оиш,
Ке те пуштам во Клисура града,
Да ми оиш у попа Никола,
Да посвршиш убаа девојка."
„К'де можа ја стара да ода!"
Је се 'рзна на негоа мајка:
„Али гледаш ж'лта боздогана,
Ти искршвам твои стари коски!"
„Ајти синко, ајти мили синко,
Ког' поељаш нема што да чинам."
И ми стана Марко Кралевике,
Ми нап'лни три тоари азно,
Си тоари три млади сејсани;
Којна седлат, и очи целиват:
„Ајти моја шарца брза коња!
Ке ти качам моја стара мајка,
Да ја вардиш да не ја убиеш
По п'тишта, по бели друмишта!"
И изваи три мл'ади сејсани,
И си качи негоа стара мајка.
Та си бркна три млади сејсани,
Прау тргат во Клисура Града,
Во Клисура у попа Никола;
Еднош кљуквит, а два п'ти виквит.
Ког' излезе убаа девојка,
Во двороі с'нце разгреало.
Маркоа мајка од ошто се зарадва,
Не чекаше фортоми да сотрешит,
Тук' исече со фрушки ножина,
Растоари три сејсани азно.
А од згора викат поп Никола:
„Ајти тебе Маркоа мајко,
Што тебе нужба дотврала?"
И та појде на диван високи,

И му велит на попа Никола:
„Ме допуштил Марко Кралевике,
Да му даиш убаа девојка.”
„Ајти тебе Маркоа мајко!
Јас от мајка девојка не деља,
Тук девојка ми је посвршена,
Три јунаци от три кадалаци,
Три стројои ми је стројувана,
Три прстени ми је прстенвата.
В недеља идет три рала сватои,
А со ними три китени зетој,
Во дворои унер ке чинеет;
Кој поголем унер ке ми сторит,
Тој ке земи моја мила керка.
Тука да станит Марко Кралевике,
Да ми ст'анит утро во недеља,
Да облечит гуна кабанина,
Да подседлат коња со мутафа,
Да се сторит голема тептиља
И да дојдит во рамни дворои “ –
Та си јавна коња шаренего,
И си зеде три млади сејсани,
Ког' си летна по п'тој, по друмој,
Аљ је стара, аљ је пашин деља,
К 'де креват м'гли и праои.
Син је чекат на диван високи,
Слезе брго порти је отвори,
Не је чекат од коња да слезит,
Тук ми ја Марко опитвеше:
„Ајти тебе моја стара мајко'
Аљ посврши убаа девојка!”
„Постој Марко од коња да слеза.”
И ја слезе от коња брзего.
Не чекает сејсени да фатет,
Не чекает коња да го фатет.
И му велит Маркоата мајка:
„Ајти тебе Марко Кралевике!
Девојка ми била посвршена,
Три јунаци од три кадалаци,
Три стројои била стројувана,
Три прстени била прстенвата.
Во недеља наутро ке дојдет,
Три зетои с три рала сватој.
Збор ми даде тој попа Никола,
Ти да станиш во недеља рано,
Да се сториш голема тептиља,

Да облечиш гуна кабанина,
Да потседлаш коња со мутава;
Кој ке сторит поголем унер,
Тој ке зеит убаа девојка."
Марк' од радост земја не го држит;
И ми стана рано по недеља,
Си облече гуна кабанина,
Си потседла коња со мутава,
Ми се стори голема тептиља,
Си нап'лна поли и џепои
Си н'ап'лни со ж'лти флорини,
Та си појде у попа Никола.
Кога глеат чудо и големо!
Во дворои три рала сватои,
До сватои три китени зетој.
Марко кљукат на витите порти:
,,Отворите, китени сватои!
Отворите, јабанција да влезит,
Малу сеир тои да потледат!"
Отворие китени сватои.
„На наш вилеет си имаме адет,
Невестата р'ка да целува,
Да целува на чоек јабанџиа,
Јабанџиа дар да ми је дарвит."
Изваие убаа девојка,
Сегна Марко по бели пазуи,
Расфрли дукади на сватој;
Мома фати за десната р'ка,
Си ја фрли на коња зад себе,
Ја преврза с риза абдеслиа:
„Ајти шарца, моја брза коња.
Али сега, шарца, аљ никога!"
Ми се фрли шарца прек' бедени.
Отворие китени сватои,
Отворие тие вити порти,
Трчее, трчее, што трчее сите,
И пак сите назод се вратие.
Во сватои се најде копиле,
Далдисало по него да трчат,
Далдисало и го приблизало.
Стара мајка на диван го чекат,
Стара мајка му отвори порти;
И је даде мајке си нееста,
Пак излезе надвор до надвора,
Се поврати на курвоно копиле,

Да с' обидит кои је појунак.
„Нејдам Марко, с тебе да се биам,
Туку идам побратим да бидам;
Зашт' се најде јунак од јунака,
Да пограбиш убаа нееста.”

148.

## МАРКО И ДИМНА ГОРА

Најмал ми се левен Марко,
Да ми вардит Димна гора
Димна гора и зелена.
На вечер ја обидваше,
А на утро је оптиваше:
„Ајти тебе зелена горо,
Што си, горо, подгорила?
Аљ те оган изгорело?
Аљ те слана посланила?”
„Левен Марко, а стопане!
Не ме оган изгорило,
Ни ме слана посланила,
Туку жаљба ми паднала;
Поминае три синџири
Три синџири младо робје,
Под нозе ме изгазие
Со с'лзи ме попарие.
Први синџир што помина,
Се јунаци посвршени;
Втори синџир што помина,
Се девојки прстенвати;
А трекиот што помина,
Се вдоици с луди деца.”
Тога велит левен Марко:
„А к'де сu отидое?”
Димна гора одгоори:
„Бргу трага ке им наиш,
Сега рано поминае.”
Се наљути левен Марко,
И си зеде брза коња,
Што пособра дробна војска
Дробна војска се Арапи;
Си прифтаса три синџира,
Си посече зулумкари,
Си испушти младо робје,
От синџири 'и истаи,
И даруа с добро азно,
И испушти на вилеет.

149.

## ГОГО

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Тртнало момче Черпанче, Гого*)
Черпанче Черпанменче,
На дл'г п'т вов Цариград,
Минало гора зел'ена,
Настало поле широко,
Срјат поле дрво високо,
Под дрво сенќа а дебела,
Крај сенка вода студена.
Отседна момче от конче,
Та си седна на бјал камик,
Та бркна в мешин дисаги,
Извади тасче златено,
Напи са вода студена.
Па бркна в кујун џепове,
Извади гребен филдишен,
Та си косица решеше,
Па на косица думаше:
„Милата моја косица,

*) Гого се повторвит на конецот од секои стих

Де ли шта да са развјава?”
Току бе това думало,
Срешта му идат сејмени,
Доде млат Гого да фанат
Девет планиха минаха
Десета Гого фанаха.
Доде му р'це врзаха,
Девет конопе скинаха,
С десета р'це врзаха;
Доде му глава јузеха,
Девет к'л'че строшиха,
С десета глава осекле,
Та ја са в Черпан занеле,
На чаршијата поболе,
Друми помина бабичка,
Па на главица думаше:
„Милата баби косица!
И него мајка гледала.”
А сејмене и думаха:
„Аферим, бабо, аферим,
Арна си сина имала,
Доде млат Гого да фанем,
Девет планини минахме,
Десета Гого фанахме;
Доде му р'це врзахме,
Девет конопе скинахме,
Десета Гого врзахме;
Доде му глава јузехме,
Девет к'л'че строшихме,
С десета глава јузехме.”

150.

## ЈАНА ИЃУРО ТАРГОВЧЕ

От Прилеп

Продавала се убаа Јана
Само за Јана девет хилјади,
За рамна става десет хилјади,
За бело лице единадесет,
За бело грло до дванадесет, З
а црни очи до тринадесет,
За т'нки веги четирнадесет,
За руса коса до петнадесет.
Кој ја зацени, не ја доцени,
Дури ми дојде Ѓуро тарговче,
Тој ја зацени, тој ја докупи,
Си ја отнесе во свои дворје
И је нар'ча на своја мајка:
„Арно да глеаш убаа Јана,
Утро да даваш љута ракиа,
Јbута ракиа благи јаболка;
Да не ја пушташ со невестите
Со невестите на студна вода;
Да не ја пушташ со девојките
Со девојките в гори на цвеке.”
Си ја остаи убаа Јана,
И си отиде на трговиште.
Негоа мајка не си ја пуштат
Убаа Јана на студна вода,
Со девојките в гори на цвеке.
Бог да убиет клетине Власи,
Клетине Власи, се Арбанаси,
Што ми дојдоа за да ми купат
За да ми купа бела пчеинца;
Не ми купие бела пчеинца,
Туку плениа убаа Јана.
Кога си дојде Ѓуро трговче
Ѓуро трговче од трговиште:
„Камо ти, велит на своја мајка,
Камо ти, мајко, убаа Јана?”
„Дегиди синко, Ѓуро трговче!
Што ми дојдое клетине Власи,
Да си купеет бела пчеинца;
Не ми купие бела пчеинца
Туку пчениа убаа Јана.”
Назат се врати Ѓуро трговче,
И ми отиде во Влашка земја,
И се погоди на ден Велигден,
И ми и најде ке ми играет;
И ми сс впушти Ѓуро тргоец,
Д' убаа Јана за да ми играт.

И му велеше убаа Јана:
„Кротко ми играј, oј Бугарину!
Ке ми изкршиш девет прстени,
Девет прстени на десна р'ка.”
И тој говорит убаа Јане:
„Играј ми, играј, убаа Јано!
Јас сум и праил, ја ке и кршам.”
Малку поигра и си ја грабна
И си ја грабна убаа Јана,
Си ја однесе у своја дома.

151.

СЕСТРА АНГЕЛИНА, ТОДОРА, И ПЕТРЕ ЛОВАЧЕТО

Разбегнала Сава со Морава
По Морава крај белего Дунав;
Сама останала лична Ангелина,
Платно да ткаит, р'кав да довезит.
Ништите је пеат, брдото је ѕунит;
И ми доткала и ми довезала,
И ми заскитала по гора зелена,
Кога ми плакала, гора ми ѕунила.
Стреќа ја стрете Петре ловачето:
„Ај тако ти бога, убаа девојко,
Ти дали имаш негдека некого,
Негдека некого, твоја мила рода?”
„Ај тако ми бога незнаена дељо!
Немам нигде никого, салт с' имам сестра,
Една мила сестра убава Тодора ,
И таја ја водит Петре ловачето,
Ама незнам к'де тој ми ја однесе.”
За р'ка ја фати, на коња ја фрли,
Дупна коња Петре, дома ја однесе,
Дома ја однесе, от далеку викат:
„Излези, излези, Тодоро Кадано,
Да видиш, Тодоро, што робинка носам,
Дваш је поубаа, триш је поработна.”
И тогај Тодоре добро не је падна.
Рет је наредила дворје да изметит,
Прах да је напрашит, за да ми огрдит;
И ми се измила со студена вода
И ми се сторила уште поубаа.
Рет ми је редила жито да отсеит,
Прах да ја нападнит, за да ми огрдит.
Пак ми се измила со студена вода,
И ми се сторила уште поубаа.
Тога ми ја праштат Тодора Кадана:
„А тако ти бога, убаа девојко!

Аљ имаш некого твоја мила рода?"
„А тако ми бога, убаа невесто!
Немам нигде никого моја мила рода.
Ја с'де си имам една мила сестра
Една мила сестра убава Тодора,
Таја ја водит Петре ловачето."
Тогај се грабнаа, си се загрние,
От радост сестри плачет не се одељват.

152.

ЈАНКУЛА И НИКОЛА

Море Јанкуле, Јанкуле!
Сбрале сја с' џелепе,,
На Стамбол на Едикула,
Червено вино пиеха,
Секи си брату напива,
Един другоме наздраве;
А Јанкул нема мил братец,
На здравје да му напива,
А тој си коњу напива;
Дружина му с' подсмива.
А тој си дома отиде,
Та па си мајци думаше:
„Мамо ле, моја мајчице!
Оти ми не си родила
Братец, ја мила сестрица,
Че с' с дружина с'брахме,
Червено вино пиехме,
Секи си брату напива,
Азе си немам мил братец,
Нито па мила сестрица,
На здравје да им напива."
Мајка Јанкулу думаше:
„Синко Јанко-ле, Јанко-ле!
Ти си имаше мил братец
Мил братец, синко, Никола,
Тридесет и три години,
Ка је далече забјажал,
Мама го не е разбрала;
Сега го мама разбрала
На Рабухчиска планина,
Јунашки млада Војвода."
Јанкул мајци си думаше:
„Азе шта, мамо, да ида
На Рабухчиска планина,
Да дира брата Никола,
Че много м'чно за братец."
Мајка Јанкулу думаше:
„Не оди, синко Јанко-ле!
Малко ли мајка жаљала
По стара брата Никола
Тридесет и три години?
Али за тебе, Јанко ле,
От сега, синко, до века."
Јанкул мајќа си не слуша,
Воседна коња хранена,
Та на планина отиде
На Рабухчиска планина,
Та па с' викна провикна:
„Де ли си, брајно Никола!
„Де ли си, и кадја ли си!
В кое си тесно клисуре!
Сега при мене да додеш,
Викат тја брат ти Јанкула."
И зачул бе го Никола
Из това тесно клисуре,
Тој на јунаци думаше:
„Дружина вјарна зговорна!
Течете преки п'теки,
Та преставете друмове,
Хванете лудо пијано,
Ни го бијте, ни карајте,
При мене го доведете,
Азе да го попитам,
Дека ме знае, познава,
Че мене викат Никола."
Послушале го дружина,

Текоха преки п'теки,
Та преставиха друмове,
Та си Јанкула хванаха;
Ни го биха, караха,
При Никола го закараха.
Та сја е' двата бориле,
Та сја с' три дни бориле,
Три лахте земја изриле,
И три на доле набиле,
Никој никому не надви.
Провикнал с' е Јанкула:
„Де ми си, мамо, да додеш,
На брате да си помагнеш
Сос мили брата Никола;
Кој годе да си надвие!”
Досетил с' е Никола,
Че му е брате Јанкула,
Та с' тогава пуснаха.
Та си е собрал дружина,
Та им расплати ајл'ци,
Та си дома отидоха.

153.

СТАЈКО И ВОЈВОДА

Рано е слана паднала,
Порано преди Крстовден,
Послани млади јунаци,
Се со зелени бајраци.
Восрдиле сја јунаци
Как штат да минат, да минат
През Солун града гољама,
Та никои да ги не сети
Не сети и не усети.
Стајко Војвода думаше:
Страине, страшна делио!
Ја 'си ни на рет прегледај,
Кому је женско лицето,
А па м'шко му срцето,
Него невеста да сторим,
Да ванем коне с кириа
Да натоварим два коња
Момини м'жки дарове,
Ленени и копринени,
Та па тогава да минем,
Та никој да ни не сети,
Не сети и не усети.”
Послушал бе го млад Страин,
Та си ги на рет погледа,
Стајку бе женско лицето
А па м'шко му срцето,
Него невјаста сториле.
Хванале коња с кирија,
Натовариле два кања
Момини м'шки дарове,
Ленени и копринени.
Та па тогава минале
През Солун града гољама;
Та никој не бе ги сетил
Не сетил и не усетил.
Тамам на краја излезле,
Оздоле иде Циганче
Циганче с черно Катунче,
Позна и Стајко Вој вода,
Страин е младо деверче,
Та сја затече Циганче,
В'в пашовите чардаци,
Та си на паша думаше:
„Пашо ле, Солонцио-ле!
Ти седиш, пашо, ти седиш
На високите чардаци,
И на шарени душеци,
И трсиш Стајко Војвода;
Стајко Војвода минува
През Солун града гољама,
Сторил сја млада невјаста,
Млад Страин младо деверче.
Па на гавазе говори:
„Гавазе, млади гавазе!
Ја си течете, гавазе,
Назад невјаста врнете,
Веднажд да ми с' поклони,
И р'ка да ми цалува,
И ја шта да и арижа
Што ми са в џеба намери.”
Тога с' текле гавазе,
Та на девере думаха:

„Девере, млади девере!
Назад невјаста врнете,
Че си ја вика пашата,
Веднажд да му с' поклони
И р'ка да му целува,
И тој ште да и арижe
Што му с' в џеба намери.”
И послушале девере,
Назад невјаста врнале,
Штом до портите отишле,
А невјаста им думаше:
„Дружина вјарна, зговорна!
Кога си в порти влезиме,
Назад се обраштајте,
Ако с' порти затворат,
Ален ми магдан дигнете,
Узун кал'чка подајте,
Та па се ниско слагајте,
Та ми се поразгледајте,
Какво с' клања невјаста.”
И клањала се невјаста,
Триста душ млади гавазе.
Па с' воскачи невјаста,
На високите чардаци,
Па си на паша думаше:
„Пашо ле, Солунџио ле!
Ти седиш, пашо, ти седиш
На високите чордаци,
На шарените душеци,
И трсиш Стајко Војвода;
Ја си ми подај главица,
Да не крвава душеци.”
А паша си му думаше:
„Не дej ми зима главица,
Аз да ти, Стајко, арижа
Арема сос ан'мите.”
А Стајко си му думаше:
„Азе ти не шта, пашо ле
Арема сос ан'мите
Нали ти иска, пашо ле,
Твојата руса главица.”
Па си самичек посегна,
Пашу Пашу главата отрјаза,
Па ја намаза с'с катран
И налепи ја с'с памук,
Па си ја на кол поби,
Та ја потпали млад Стајко;
Та му светила, светила
До три дни и до три ношти;
А тој си пие и једе
С негова вјарна дружина.

154.

БОЛЕН ДОЈЧИН

Што ми дошол црна Арапина,
Што кондисал под Солуна града,
Под Солуна долу в ливаѓето:
Глава имат колку еден казан,
Уши имат колку два таруна,
Очи имат колку два шиника.
Тој ми сакат голема тахина,
На ден сакат п' една фурна леба,
И им сакат по две бочви вино,
И им сакат по бочва ракиа,
И им сакат по три крави јалој,
И п' една девојка за љубење.
Сите ми се со ред наредиле,
Ред ми дојде до Болен Дојчина.

Дворје метит лична Ангелина
Дворје метит, дробни с'лѕи ронит.
Ја догледа брат је Болен Дојчин:
„Зашто сестро мила Ангелино,
Дворје метиш дробни с'лѕи рониш?
Ели ти се веке здодеало
Мене болен, сестро, гледаеки,
Или дворје, сестро, метееки?”
„Еј Дојчине, мои мили брату!
Да не ми се мене здодеало,
Нито тебе, брату, гледаеки,
Ни пак, брате, дворје метееки.
Ток' што дошол црна Арапина,
Што кондисал под Солуна града
Под Солуна, долу в ливаѓето,
Глава имат колку еден казан,
уши имат колку два таруна,
Очи имат колку два шиника.
Тој ми сакат голема тахина,
На ден сакат п' една фурна леба,
И им сакат по две бочви вино,
И им сакат по бочва ракиа,
И им сакат по три крави јалој,
И п' една девојка за љубење;
Сите ми се со ред наредиле,
Ред ми дојде до Болен Дојчина.”
Изговори Болен Дојчин сестре:
„Ангелино, моја мила сестро!
Извади ми моја остра сабја,
Три години сабја неватена,
Неватена, ни па наточена;
Однеси ја у млад, калакчиа
На моега мила побратима,
Да наточит моја остра сабја,
Ког' станам ке му платам, надплатам.”
Ја однесе млада Ангелина;
Изговори млади калакчиа:
„Ангелино, Дојчиноа сестро!
Ако даваш твое бело лице,
Така острам сабја вересиа.”
Расплака се уба Ангелина,
Вчас се врати в свои рамни дворје:
„Ејди Дојчин, мили брате мои!
Црни очи сакат калакчиа,
Да наострит сабја вересиа.”
„Ељ ме чуеш, сестро Ангелино!

Извади ми моја брза коња,
Три години коња незобано,
Ни глеано коња, ни чешано
Ни па арно вода напоено,
Однеси го при млад налбатина,
Да подкоит коња вересиа,
Ког' станам ке му платам, надплатам.”
Коњ однесе млада Ангелина
Коњ однесе у млад налбатина;
Бело лице сакат за коваңе.
Плачееки трчат Ангелина,
Кажует Дојчину своју брату:
,,Налбатина бело лице сакат,
Да подкоит кања вересиа.”
„Ај викни ми Имера бербера,
Да м' избричит глава вересиа;
Ког' станам ке му платам, надплатам.”
Си отиде лепа Ангелина:
„Еј бербере, еј Дојчин пријатељ!
Ид' да бричиш мој брата Дојчина,
Кога станит ке ти платит, претплатит.”
„Ак' ми даваш твое бело грла,
Така бричам твои брата Дојчина.”
Жешки с'лѕи Ангелина ронит,
Страмно, жаљовно назад се враштат;
Ангелина сестра дошла дома,
А Дојчину часот му текнало,
„Ејди сестро, злата Ангелино!
Изваи ми триста лакти платно,
Да престегнам моја половина,
Веке ми се коски раскостеле;
Подаи ми ж'лта боздогана,
Извади ми моја остра сабја,
Донеси ми брза коња маја.”
Му изваде триста лакти платно.
Си престегна разболена сн'га,
Си опаса остра сабја своја,
Си се фрли на брзага кања,
Си ја грабна ж'лта боздогана,
Прау трчат кај црни Арапин.
Ета стигна кај бела чадора,
Пиштит, викат колку гласје имат:
„ Ја излези, црна Арапино!
Ја излези, курвино копиле!
Ја излези, гламно опалена!
Излези аба да с' обидиме,

Ти да видиш јунак од јунака!”
Си излезе црна Арапина,
Туку врескал, како некој аждер:
„Чекај Дојчин, ж'лт восочина!
Чекај, чекај, море, боздоганов
Малу тежит седумдесет ока.”
Арап фрли тешка боздотана,
Ја пречека Дојчин во десница.
„Чекај, чекај, курвоно копиле!
Црн Арпин гламна опалена,
Ти да видиш кој је Болен Дојчин!
Чекај моја ж'лта боздогана,
Малу тежит тристотини ока.”
Кога џитна ж'лта боздагана,
Го погоди меѓу двете очи;
Се разглаби глава Арапинска,
Как д'п печен тога тој се спружи,
Тој се спружи на сурова земја.
Дупна коња Болена Дојчина,
Дупна коња при Солуна града,
Добра плата плати калакчиу,
Не заборај добро налбатину,
Најповише Имеру берберу.
Главје им кљошна по Солунски п'тје.
Се што живој излезе да пулит,
Младо, старо Болена Дојчина,
И да слават, да фаљат јунаство.
Одвај дојде при своите дворје,
Така Дојчин легна и си умре.

154.

## БОЛЕН ДОЈЧИН

От Кукуш

Блен лежи Дојчин јунак,
Дојчиница солѕи роне;
Догледа га болен Дојчин,
Та је вели и говоре:
„Ангелино првна љубав!
Дали ти се додеало,
Зашта лежам три години,
Три години на постеља?”
Она вели и говоре:
„Прва љубов, Дојчин јунак!
Мене не се додеала,
Оти лежиш три години.
Тук' је дошел црн Арапин,
Црн Арапин дудаклиа
Во Солунско рамно поле;
Одтворил је бели чадар,
Таин земе од Солуна,
П' една фурна бел пексемит,

Но една крава јалова,
П' една бочва благо вино,
И по една малка мома,
Да го служи благо вино.”
Тога вика болен Дојчин:
„Ангелино прва љубов!
Извади ми триста лакти
Триста лакти тенко платно,
Да презбирам болни коски,
Оседли ми брза коња,
Брза коња некована,
Три години нехранена,
Донеси ми остра сабја,
Остра сабја димискиа;
И донеси боздогана
Боздогана харѓосана,
Три години нефатена.”
Ангелина го послуша,
Му донесе тенко платно,
Му оружи брза коња,
Му донесе остра сабја,
Боздогана нефатена.
Се опаши, се оружи,
И си вјахна брза коња,
И излезе од Солуна.
Праву тегне на бел чадар,
Од далеку се провикна:
„Е! Арапин, црн Арапин,
Црн Арапин дудаклиа!
Е! излези црн Арапин,
Да те видам што јунак си!”
Как го дочу црн Арапин,
Та је грабнал боздогана,
И си вјахнал брза коња,
И излегол на мегдана,
И фрлил со боздогана.
Дојчинов коњ хунерџиа
Си паднал во коленици;
Изварвела боздогана,
И пак коња је рипнала,
И Дојчин се предвикнало,
Боздотана је фарлило,
В гр'ди го је погодило,
В црна земја закопало
И там село се градело
И се викна Араплиа,
Што ми стоит ден денеска.

156.

БОЛЕН ДОЈЧИН
СИРАК ЈАНКО И КРАЛ МАРКО,
СОЛУНСКИ ЧУВАЧИ

Се собрале, се набрале,
До три Бана, до три Краља,
Во град Солун на Солунски
На Солунски седум кули.
Единот је Дојчин јунак,
Дојчин јунак од Солуна;
А вториот сирак Јанко
Сирак Јанко од Јанина;
А трекиот Крали Марко,
Крали Марко од Прилепа;
Јадат, пиат, се весељат,
Со нојбет си градот чуват.
Сите редот одредоха,
Редот дојде на Дојчина,
Та си узе златна вигла,
Та разгледа горе долу,
По п'тишта, по друмишта,
И по поле и по море.
Кога гледат во морето,
Заздадел се шарен кораб,
Вн'тре седе еден турски
Еден турски челебиа,
Еден Турчин чужја вера.
Не си иде на скелето,
Право тегле на Беш-чинар;
Там' излезе од коработ
И одвори бели чадар.
Как си виде Дојчин јунак,

Та си вјахна брза коња,
Та си слезе па Беш-чинар;
Од далеку се предвикна,
На Турчина му говоре:
„Море турски челебиа,
Море Турчин чужја вера!
Зашт' не идеш на скелето,
Да си платиш тешки ѓумрук,
Тук си дошол на Беш-чинар?”
Турчин веле и говори:
„Ја не дојдоф да ви плаштам
Да ви плаштам тешки ѓумрук;
Тук сум дошол од Султана,
Да повељам грат Солуна.”
На Дојчин Му жаљ паднало,
Та си крена боздогана,
Та си фрли по Турчина;
И боздоган му утече,
И не погоди Турчина.
Тога Турчин се предвикна:
„Излезите од коработ
Да фатиме Дојчин јунак!”
Дојчин назад се поврна,
Дробни с'лѕи си порани,
Хотиде на седум кули,
На дружина им говори:
„Што седите, што гледате?
Дошла турска челебиа,
Челебиа чужја вера;
Што чиниме да чиниме,
Град Солуна да чуваме.”

157.

ПЕТРЕ МАЏАРЧЕ

Алај бег војска береше,
Не можит да ја соберит;
Дур' дојде Петре маџарче,
Дробна ми војска пособра,
Камбер кад'на поплена
Со дванадесет робинки.
Со тринадесет робинки
Робинки кладе в кочиа,
Камбер кад'на пред коња,
Боса по дробни камења,
И гологлава по с'нце.
Кад'на му се молеше:
„Дегиди Петре Маџарче!
Ак' не ме клаиш в кочиа,
Баре клаи ме на коња!
Ти што кабает ми наиде,
Та мене тераш пред коња,
Боса по дробни камења,
И гологлава по с'нце?”
Петре је лепо вореше:
„Дегиди камбер кад'но.
Аљ знаиш, али паметвиш,
Кога беф дете малоо,
Ја си беф момок у тебе;
Мене ме треска тресеше,
Ти лебец не ми даваше;
А кога да ми даеше,
Од три недели месено,
Ти вода не ми дааше,
И кога да ми дааше,
Полу со раски мешана.
За тва те терам пред коња,
Боса по дробни камења,
И гологлава по с'нце.”

158.

БАЉУР БОЈБОДА И ГРКИНА РОБИНА

Од војска идет Баљур Војвода,
По војска носит млада робина;
Кондисал ми је широко поле,

Курдисал ми је зелени чадар;
Пот чадар седит Баљур Војвода,
Млада робина простум му стоит,
Диван му чинит, слуга му служит;
Солѕи ми ронит, како градои.
Баљур Војвода ми ја опитвит:
„Ајти робино бела Гркино!
Што слуга служиш, и солѕи рониш?"
„Как да не плачам, как да не жалам?
Сум остаила м'шкото дете,
Во темен керал с р'це пуштени;
Му дошло време да се прекренит."
„Ајти робино, бела Гркино,
Хајде ти оди, хај крени си го,
Азат те чинам, да си го крениш."

159.

## МУРЧО ГОСПОДАРИН И ЈАНКУЛА ВОЈВОДА

Дељба с' дељат два брата родени,
Единот је Мурчо Гоеподарин,
Помалиот Јанкула Војвода;
Разделиха села и чифлиѕи,
Разделиха поле и планина;
Им остана коња пехливана
И два брата пилци соколови;
Им остана 'рти и з'г'ри,
Свои куки, свој вишни сараи,
Сиво стадо дванаесет хиљади,
Тога вика Јанкула Војвода,
„Брате мој, Мурчо Господаре!
Ти си женет, просто тебе кућа,
Сиво стадо дванаесет хиљада;
Ти си женет, а ја сум си ерген,
Прости мене 'рти и з'г'ри,
Брза коња, два брата сокола,
Коњ да вјахнам, лова да си ловам."
Тога вика Мурчо Господару:
„Брату мили, Јанкула Војвода!
Не сум кукајца в куки да седам,
Јас сум постар, ја ке си приимам,
Ке приимам таткова оружја."

Мурчо вика своја прва љубов:
„Дај оружје, коња брза коња!”
И љубов Му коњот оружила ,
И на бинег коња му тегнала.
И Мурчо си на коња вјахнало,
Закарало 'рти и з'г'ри,
И два брата пилци соколови,
И на љубов јако нар'чуве:
„Јас ке ходам во гора зелена,
Да прошетам лова да половам;
Жив г' оставам Јанкула Војвода,
Ка ке дојдам, умрен да го најдам.
Да му правиш господарска манџа,
Да му правиш со љута отрува,
Да го служиш оно благо вино,
Благо вино со љута отрува.
Ак' ти мене, љубов, не послушаш,
На твој рамена глава не ке стое;
Ако мене ти добро послушаш,
Голем дар тебе ке те дарувам.”
И си поиде во гора зелена,
Три дни шетал, три дни Мурчо ловал,
Ништо лова тој не изловал.
Испуштил два брата соколови,
Ги је пуштил вишем по небото;
Там најдоха едно орло пиле,
Го удриха два брата соколи,
Едно го бие доле под крилја,
Друго го бие над крилја;
Орле пиле се је натделило,
Си слезело долу на земјата;
Го носиха на Мурчо господар.
Орле пиле дробни с'лѕи роне,
И на Мурча веле и говоре:
„Ако беше и брат ми со мене,
Твој пилци не ке приближеха;
Тога Мурчо викало да плаче,
Пиле што је (пиле) не може без брата,
Ами мене што чудо ме најде!”
И се врати дома да си ходе,
На п'т стрете црн'а Арапина,
И на Мурчо вика, се привика:
„К'д' је, Мурчо, брат ти да т' откине?”
Мурчо пусти коња да си бега,
А Арапин с боздогана фрли,
И го удри по јуначки плешти,

Дури гр'ди Му се испукале,
Црни крви дури си изтекле;
От малу с бегање откинало,
А што беше Мурчовица млада,
Она била хитра ем разумна!
Зготвила је господарски манџи,
На мест' отрув медовина клала,
И канила свој девер Јанкула,
Да го гостит с господарски манџи,
И го пуи с блага медовина,
На Јанкула право Му кажува:
„Мој девер Јанкула Војвода!
Твоја брата од лова ке дојде,
Мен лошо тој нар'чало,
Как' ке дојде живо дан' те најде.
Ти са моњам, Јанкула Војвода,
Да си легниш, жив мртовец биди.”
Јанкула снаха послушало,
И легнало на вишни сараи.
Мурчовица с платно го покрила,
Над глава му свеки запалила,
На глава си црно преврзала,
И коса си она разплетела,
излегла на тешките порти,
Да пречекат Мурчо господарот.
Ето идет Мурчо господарот,
Од јуначки гр'ди крви течат,
И от очи дробни с'лѕи роне,
От далеку своја љубов пита,
Дал је живо Јанкула Војвода.
Мурчовица вели и говоре:
„Ја си тебе, добро, почујала,
На Јанкула отрува сум дала,
И Јанкула младо си умрело.”
Как си дочу Мурчо господаре,
Мошне горко на него паднало,
Зашто веке не је живо брате,
И от коња оно је слезело,
Со љутина сабја потргнало,
Да исече своја прва љубов.
Тога вика Јанкула Војвода:
„Мои брате, Мурчо господаре!
Сабар чини, уште сум ти живо,”
Как го виде Мурчо господарин,
Со радос се на диван качуве,
С братска љубов брата здравувало,
На свој а љубов дар је дарувало.

160.

НЕДА КРАМЈАНКА

Хубава Недо Крамјанко!
Свекар си Неди говори;
„Снашице Недо хубаво!
Е сега девет години,
Като сми тука доведе
Твоите брате, Недо ле,
На гости ти не додоха,
Да додат да тја споходат;
Дали сја дип чорбаџие,
Почорбаџие от назе,
Или сја дип сиромаси,
Та немат с' ошто да додат?”
Неди је хатар остало,
Та зела бели медници,
Та је на вода отишла,
На горно крајно кладенце.
Там најде момче Кременче.
Та па на момче говори:
„Момче Кременче, селенче,
Здраво ли сте, живо ли сте?
Здраво ли с' мојте брате,
От стока повлачили сја,
Што је башта ми оставил!”
Момче Кременче говори:
„Хубава Недо селенко!
Здраво сми, и живо сми,
Здраво с' твоите брате,
И от стока се повлачи,
Што е башта ти е оставил,
Дважд е повече станало,
Сега сја, Недо, стјагаха,
Тебе на гости да додат;
На коњо гвозди турјаха,
Златни талиги вспрјагаха
Твоите девет братици,
Со девет мили снашици,
Со девет м'шки дечица.”
Неда с' је зарадвала,
Па си је дома отишла,
Та двори мете, и пее.
Свекор си Неди говори:
„Снашице, Недо хубава!
Е сега девет години,
Не с'м тја видел, Недо ле,
Дворови да си пометаш;
А сега метеш и пееш.
Ил ти је драго, Недо ле,
Че в село иди пашата,
Та прјако пречи през село,
Та право иде у назе?”
А Неда му говори:
„Тате ле, да мој свекоре!
Това ми не је пашата,
Н' с' това мојте брате,
Та идат мене на госте;
Свекар си Неди говори:
„Снашице, Недо хубава!
Кога си, Недо, знајала,
То шо ми не си кажала,
Зехере да си приготва?”
Па закла чљарка бивол,
Наготви манџи секакви,
И пусна до девет б'чви,
И девет б'чви вино,
Десета с бистра ракија,
Та си гостето посрештна.

161.

ТОДОРА БОГДАН И НИКОЛА

Мома Тодоро, Тодоро!
Тргнала ми ј е Тодора,
На планината на снопе,
Со неино либе Богдана,
Богдан Тодори говори:
„Либе, хубава Тодоро!
Земи ми, либе, кабуре,
До седумдесет и седем.”

Послушала го Тодора,
Та му е зела кабуре,
Та сја на снопе отишли,
Минаха поле широко,
Настанаха гора зелена.
Богдан Тодори думаше;
„Либе, хубава Тодоро!
Ја викни, мома, та запеј,
Таја ми песен јунашка,
Дето два гласа износи,
А на четири доноси,
Из едно грла два гласа,
Из една уста две думи!”
А Тадора му думаше:
„Либе ле Богдане, Богдане!
Викнала бјах, запала бјах,
Ала не смеја, не мога,
От Никола харамија,
Че ма напреди искаше,
Па мама не ме даде,
Сега го кажват, либе ле,
По Таја гора зелена,
Со седумдесет јунаци,
Со седумдесет и седем,
Та ште ма позна по гласа,
Та ште си преко прекасне,
Тебе ште младо погуби,
Мене ште млада да земе.”
А Богдан си и` думаше:
„Не бој са, либи Тодоро!
До де је Богдан при тебе,
Со седумдесет кабуре
Со седумдесет и седем.”
Послушала го Тодара,
Викнала мома, запјала,
Таја ми песен јунашка,
Дето два гласа износи,
А на четири доноси.
Ка бе ја зачул Никола,
Никола млад арамија,
А тој ја позна по гласа,
Та па ги преко пресрештна,
Со седумдесет дружина.
Ка бе ги видел млад Богдан,
Кабур след кабур вргаше,
Јунак след јунак падаха;
Па си г' истрепа млад Богдан,
До седумдесе јунаци,
Та го бе остал Никола,
Па с' сја двата бориле,
Та са три дни бориле,
До три дни, и три ношти.
Богдан Тодори думаше:
„Либе, хубава Тодоро!
Не седи, либе, та гледај;
На кому годе поможи,
Кај годе да си надвие,”
Тја бркна десни џепове,
Извади влашко ноженце,
Богдану јучкур прерјаза,
Да му надвие Никола,
Да си ја земе Тодора,
Богдану господ памогна,
Из врх го глава издигна,
Та го в земјата закара.

162.

СТУМНИЦА НЕВЕСТА

Ѕид ми ѕидале девет мајстори,
Девет мајстори до девет браќа,
Дење ѕидале ноке падало,
Се обложиле девет мајстори,
Кој ке ми доит рано со ручек,
Мие него темел да го клаиме.
На вечер сите дома појдоа,
И си казаа на свој невести:

Мано Маноле младо мајсторче,
Тоа не каза своје невесте,
Рано ранила Струмна девојка,
Рано ранила ручег зготвила,
И им отнесла најрано ручег.
Кага ја виде младо Маноле,
На часот викна тај да си плачит.
И ја грабнаа девет мајстари,
И ја фатиа млада Струмница,
И ја ѕидаа темел да траит,
Им се молеше Струмна невеста:
„Девет мајстори, до девет браќа!
Остајте ми ја десната р'ка,
Десната р'ка, левата боска,
Да си надовјам м'шкото дете.”
Је остаиа десната р'ка,
Десната р'ка, левата боска.

163.

## ДИМНИ МАРКО И ЕЛЕНА НЕВЕСТА

О т  П р и л е п

Кинисале две девојки,
Две девојки вишоранки,
Да ми одет на клаенец
На клаенец на Д'бои,*)
Да ми белет бело платно,
Запеале лепа песма,
За Елена Маркоица:
„Јазак, јазак, бре Елено,
Што отљуби Димни Марка,
Па заљуби левен Дука,
Твоега мили побратима!”
И и дочу Димни Марко,
Кад' приблиза до клаенец:
„Две девојки, две другачки!
Ке ви даам п'еден дукат,
Запеите таа песма,
Што ја преѓе ја пеефте,
За Елена Маркоица!”
Две девојки ја запеа,
Јазак, јазак бре Елено,
Што отљуби Димни Марка,
И заљуби левен Дука,
Твоего мили пабратима.”
Појде Марка на дивани,
је велит стопанке си:
„Еј Елено, домакинко!
Сакам гости да си канам,
И да канам, левен Дука,
Твоега мили побратима,
Кога мие да пратиме?”
Таја рече „сама одам.”
И ја прати да го канит,
Тој се качи на дивани,
И ја зеде дулбиата,
И сам Марко и довиде,
К'де тија си играа,
Негде годе се дирает,
И со коњи се надтрчват.
Ми дофтаса левен Дуко,
Придојдое други гости.
Тогај рече Димни Марко:
„Еј Елено, домакинко!

*) Извор под Маркови кули до Прилеп

Која слуга ти ке чиниш?
Или свеќа да си држиш,
Или слуга да си служиш?”
„Ејди Марко! му говоре
Слуга ја да си послужам,
Да не некој ме потфатит,
За мојата бела р'ка,
Тебе добро не ке паднит;
А ја свеќа да ти светам.”
Марко зеде рогузина,
Ја намачка со катрана,
Ја завитка Маркоица,
Ја изгори домакинка;
Да се знаит паметуват,
Отљубила Димни Марка,
Заљубила левен Дука,
Левен Дука мил побратим.

164.

ВИШЕ ГРКИНА И ЕВРЕЈЧЕ

О т   О х р и т

Личба личила више Гркина,
Кој ми је кадар, кој ми је вреден,
Да ми напраит нат море таван,
На таван лозје, по брегој дуни;
Да и работа за три години,
Дури да родет дуните дуни,
Дуните дуни, лозјето грозје;
Собрале ми се, набрале ми се,
Набрале ми се триста јунаци,
Никого око не му го фати,
Да ми напраит нат море таван,
Нат таван лозје, по брегој дуни;
Ми се наема ж'лто Еврејче,
Да ми наприат нат море таван,
Нат таван лозје, по брегој дуни;
Да и работа за три години,
Дури родиа дуните дуни,
Дуните дуни, лозјето грозје,
Да и однесе више Гркине,
Личба личила више Гркина:
„Кој ми ј е кадар, кој ми је вреден,
Да ми се фрлит во стреде море,
Да ми истаит риба моруна.”
Собрале ми се, набрале ми се,
Собрале ми се триста јунаци,
Никого око не му го фати.
Што ми сс најме ж'лто Еврејче,
Да ми се фрлит во стреде море;
И ми се фрли во стреде море,
Та ми извади риба моруна,

Та је однесе више Гркине.
Личба личила више Гркина:
„Кој ми је кадар, кој ми је вреден,
Да ми устрељат ѕвезда Деница,
Ѕвезда Деница низ стребрен прстен.”
Собрале ми се, набрале ми се,
Набрале ми се триста јунаци,
Никому око не му го фати.
Што ми се најде ж'лто Еврејче,
Да ми устрељат ѕвезда Деница,
Ѕвезда Деница низ златен прстен;
Та ја устреља ѕвезда Деница,
Ѕвезда Деница низ златен прстен.
Више Гркина по црни очи.

165.

Угреала ѕвезда обденица,
Не ми бил'а ѕвезда обденица,
Тук' ми била чаша војводоа.
Слуга служит дете Магдалинче,
Как слугало, така ми заспало.
На место израсте дреој кипароо,
Со корен фатило земја Каравлашка,
Со ветка фатило широќа наија,
Лист ми је листило се карагрошеи,
Цут ми је цутило дробнего бисера,
Род ми је родило ж'лтана дукада.

166.

## БОЈАНА ВОЈВОДКА

О т   П а н а ѓ у р и ш т е

Бојано, млада војводко!
Била Бојана војводка,
Била е девет години,
Покарала е десета,
Ниде човј ак не видјале,
Камо ли пара да земат;
Продадоха си конете,
Изјадоха си парите.
Стојан Боени думаше:
„Мома сестрице, Бојано!
Ја хајде да са разнесем,
Овчере да са наглавим
По бегличките сјурии!”
А Бојана му думаше:
„Почакај, бае Стоене,
Че ми е хабер втасало,
Че иде мома Кирима
Кирима, бела кад'на
Ссс турска хазна голема,
Сос деведесет џељате,

С сто и дваесет харапе.”
Па излезе на планина;
То и Кирима довтаса
Сос тешка хазна голема.
Изљала беше Бојана
Бојана млада војводка,
Та на Кирима думаше:
„Кирима бела кад'но!
Њашто да ти се помола,
Давно ми молба помине;
Ја предари ми момците,
Што да е господ подарил,
Макар червене дукате!”
И Кирима и` думаше:
„Дејгиди курво Бојано!
И теб ли да се побоја,
Момците да ти предара,
Сос деведесе џелате,
С сто и дваесе Харапе.”
Ми се једоса Бојана
Бојана, млада војводка,
Извади сабља френгија,
Та ја двап'ти прегрна,
И три п'ти ја цалуна,
Та са на сабља помоли:
„Сабљо ле, моја сестрице!
Толкова ма си слушала,
Токо ма сега послушај,
Да взема хазна голема!”
Па сја Бојана завртја
Ту на лево, ту на десно,
Кога се назад обрна,
Токо Кирима остала
Вов таја златна кочија.
Бојана каже Кирими:
„Киримо, бела кад'но!
Подај си глава на в'нка,
Главата да ти отрјажа,
Да не крвава кочија.”
Кирима и се молеше:
„Бојано мила сестрице!
Просто да ти е хазната,
Токо си мене не губи,
Че с'м едната на мајќа,
Та па ако с'м едната,
Ами с'м млада годена
Годена, а неженена!”
Бојана е не послуша,
Навлезе в златна кочија,
Кирими глава отрјаза,
Па са Бојана провикна:
„Дружина верна, зговорна!
Кој на к'де е, да доде,
Да земи тешко имање,
Кој колко може да дигне,
Азе шта с кола да карам.

167.

## БУДИНСКА ЈАНА

Ејди Јано, Будин Јано!
За тебе се Будин биет;
Два те цара посакале,
А трекиот ке те грабит!
Стана Јана ми побегна,
Ми отиде Димна гора,
Димна гора Богданоа,
Најде дрео кипароо;
Во коренот змех му лежит,
На врвои славеј пеит.
Ми се скрила Будин Јана
Змеотому1) под крињата.
Царот' пушти три елчии,
Да ја најдет Будин Јана.
Отидое Димна гора,
С'та гора исекое,
Нигде Јана не најдое.
Се вратие елчиите,

1) Окончание, - того, тому, - се употребвит во разговорниот јазик па некое нравоучение; напр. не гибај човекатого; не чини лошо човекотому.

И на царот мц кажвеет:
„Еди наше господаре!
С'та гора исекохме,
Нигде Јана не најдохме;
Едно древо остаифме,
На врвои славеј пеит,
На коренот змех му лежит.”

## 168.

## КРАЉОВИЦА И ТУРЧИН ВОЈВОДА

Седнала је Краљовица
Краљовица, Бановица
На високите палати,
Крај честите пармаци,
Дете љуља песна пее:
„Нани сино, да порастиш,
На тејковото ти место,
Мили сино, да поминиш.”
Там дека дете љуљаше,
Причукаха на портите,
Дваш чукнаха, триш чукнаха:
„Ела, ела Краљовице,
Да отвориш тешки порти!
Ние не сме лоши људе,
Току сме твои овчаре,
Си идеме от планина
Ти носиме благината”.
Изл'жи се Краљовица,
Тешки порти си отвори.
Се наполнаха рамни дворје
Се` војводови сејмени,
Напрет је Турчин Војвода.
Ка ги виде Краљовица,
Мошне се она уплаши.
Тогај веле војводата:
„Краљовице, Бановице!
Што си толку уплашена,
Дур' на инсам не омјасаш?”
Тогај веле Краљовица:
„Добре дошле, мили гости,
Качејте се на дивани!”
Се качиха на дивани,
Та влезеха в одајата,
Та седнаха ред по редом;
Им кладоха да вечерат.
Накараха Краљовица,
Она диван да им стое.
Тотај веле и говоре
Краљовица, Бановица:
„Варај, варај ти Војводо!
Пуштејте ме долу д' одам,
Јас да пуштам мала бочва
Благо вино тригодишно,
Да пијете като гости.”
Се изл'жа Турчин Војвода
И војводови сејмени
Се изл'жаха, ја пуштиха.
Не си појде кај бочвите,
Не си пушти благо вино,
Ток' си узе остра сабја,
Ја опаша на тенка си
На тенка си половина,
Та се качи в одајата,
Си искара остра сабја,
Се заврти лево, десно,
Сите ги је посечела,
Останал Турчин Војвода;
Па фати верно да моли:
„Ти се мољам Краљовице,
Немој мене кајдисуи!”
Та си фати рус Војвода,
Нosе секла до колена,
Р'це секла до лактите,
Му изврти црни очи
Црни очи от главата
Го качи на брза коња,
Па му даде тој стребрен тас,
Му нар'ча да си шета
И за бога да си сака.

169.

## ЈАНА И СТОЈАН

„Јано, бела Јано, без рода невесто!
Како се сакахме, така се зедохме;
Ние си бехме мошне сиромаси,
К'шта си немахме, к'шта си купихме,
Лозје си немахме, лозје си купихме,
Имање немахме, имање добихме;
Што сакахме, Јано, господ ни дарува,
На нас господ чедо Јано, не ни даде.
Дали је от бога, дали је от људе;
Ако је от бога, сполаи му нему,
Ако је от светот, от бога да најдат."
Тогај нему веле Јана, бела Јана:
,,М'лчи Стојан, м'лчи, немуј љуто колни,
Немуј љуто колни, немуј се грешувај !
Нито је от бога, нито је от светот,
Току је, Стојане, от мојата м'ајка,
Јазе како си бех мала малечкаа,
Мајка си имаше дете м'шко д'ете,
Дете м'шко дете мошне си плачеше,
Не ја оставаше мајка да заспие,
На мена ми раче: ,,ела Јано, штерко,
Дете да пољуљаш, мајка да поспие!"
А јазе и рекох на мојата мајка:
„Как си го родила, така си го љуљај."
Тогај на мајка ми си је жаљ паднало,
Тогај мајка мене љуто ме прок'лна:
„Јано, милна штерко, чедо да не чедиш
Чедо да не чедиш, в р'це да не видиш,
Дур' не чуеш, Јано, риба да запее
Риба да запее во црното море,
Камен да засвири от вишни планини,
Ка чуеш, Јано, тогај чедо да чедиш."
Тогај та му веле на млади Стојана:
„Армасај се, Стојан, дур си, Стојан, младо,
Дур' ми те сакает тие малки моми;
Ела ти се мољам да не ме исп'диш,
Измет ке ти чина, лебо да ти јадам."
Нељ си се армаса Стојан, млади Стојан
Та малка девојка. Енка Призренчанка,
И си се армаса и армас чиниа,
Свадба се зафати, сватови се собраха
Сватови се собраха за невеста ходат.
В к'шти вонка Јана измет та си чине,

Бели прсти крше, дробни с`лѕи роне:
„Боже, мили боже, колај да ми најдиш,
Душа да ми земеш, тува дан' ме најде,
Тува дан' ме најде младата невеста!”
Та си се промена Стојан, млади Стојан,
И ке си кинисат за млада невеста,
Тога си извика неговиот си брат:
„Брату, мили брату, колај да и најдиш,
На убава Јана, ти да ја удавиш,
Кога ке си дојдам с младата невеста,
Тук ак' ја најдам, глава ке ти земам.”
Чудо ми се чуди Јанино деверче,
Как да си кајдиса убавата Јана;
Тогај веле Јане, веле и говоре:
„Ајде снахо, ајде мие да појдиме.
Кај црното море метли да бериме;
Кога ќа си дојде младата невеста,
Метли си немаме с' ошчо да ни смете.”
Јана го послушала, да два си пoјдока,
Да два си појдоха кај црното море.
Јане и` се припи вода, студна вода,
Та си појде Јана крај црното море.
Повеља си господ риба си запее
Риба си запее, камен си засвире.
Ка ги дочу Јана, срце ја разболе,
Тогај Јана веле на нејно деверче:
„Ајде, братче, дома ти да ме однесаш,
На к'ро мене душа да не излезе.”
И ја дигна Јана до дома ја носи:
Едно в к'шти влезе дете си доби.
Дете ми се доби, дете, м'шко дете,
Дете, м'шко дете, бележито дете,
На гр'дите му је јасна месечина;
А на главата му летно јасно с'нце.
Тогај веле Јана на нејното братче:
„Одај, братче, одај, на п'т да го стретиш,
Хабер да му кажеш, мужде да ти даде,
Оти му се доби дете, м'шко дете.”
Па ми се изпушти Јанино деверче,
Та си стрете на стрет п'тот брат си Стојан;
На брата му веле веле и говоре:
„Бакшиш, брату, дај ми дете ти се доби,
Дете бележито, летно с'нце в глава,
А во градите му јасна месечина.”
И на млад Стојана не се фати вера;
Тогај си позапре китени сватове,
Та им веле Стојан, веле и говоре:

„Постоите малце да дома да одам
До дома да одам дали је истина.”
На се спушти Стојан, до дома си оди,
Влезе в одајата, шарен јорган дигна;
Летно с'нце грее, срце се разшени.
Па се назад Стојан скоро се поврна,
Па си појде Стојан кај сватовето;
Тогај веле Стојан на млада невеста:
„От сега на татки сестра да ми бидиш,
Сестра ти да си ми, назад се поврни!”
Тогај веле нему младата невеста:
„Стојан, млади Стојан, глава ми пресечи
Глава ми пресечи, назад не се в'ринам!”
Уме, чуде Стојан, нема што да чине;
Си соблече Стојан негоо чисто руо,
Та облече Стојан негоо мило братче,
Па го чини Стојан млада зеташина.
Тогај веле Стојан, веле ем говоре:
„Алал да је, брату, от мене на тебе!”
А на невестата срце се разшени.
Па си дојдоха сити дури дома;
Н' една ст'рна тога венчање си венчат,
На другата стр'на крштење си крштат.

170.

Еднаква

Бела Јана дворје ми метеше,
А Стојан си коња потпрааше;
Стојан Јане тога је велеше:
„А егиди Јано, бела Јано!
Како се сакафме, така се зедофме,
Куќа немафме, куќа купифме,
Коњи немафме, коњи купифме,
Овци немафме, овци купифме
Овци купифме со се` овчари;
Се` што немафме госпот ни даде,
Чедо от срце госпот не даде,
Аљ је от бога, аљ је от луѓе?”
Тога му рече убаа Јана:
„Дејди Стојане, мој господине!
Лељ ме опитвиш, јас ке ти кажам,
Како ја знаам и ти да знаиш,
Ни је от бога, ни је от луѓе,
Тук' ми је ова мајкина клетва.

Кога сум било лудо малоо,
Ја сум си било љуто проклето.
Та ме повила мојата мајка
И ме лељала и ме к'лнала,
Та што ми рекла најлоша клетва
„Да ми поспиеш, мала Јанико,
Да ми поспиеш, да ми порастиш,
Да ми се сториш добра девојка,
Стопан да најдиш как што ке сакаш,
Се` што ке немаш госпот да даит.
Да ми се сториш мошне богата,
Чедо от срце, керко, да немаш
Зашто ми дааш големи м'ки,
Дење и ноќе, керко, ми плачиш.
Ког' ке засвирит риба летница
Риба летница по црно море,
Ко' ке запеит камен station
Камен станоит на Нико-поле,
Ти тога чедо да си добиеш.” -
Тога ми рече убаа Јана:
„Ејди Стојане, мој господине!
Олку си имаф збор да ти кажа,
Сакаш ме тераш, сакаш ме држиш,
Јас ти и казаф моите греои.”
Стојан је назот зборат вратило:
„Егиди Јано, млада невесто!
Многу без чедо, Јано, и ние,
Ке поминеме и ние вака,
Јас ти се мољам, ти да не жаљаш;
Никоја мајка чедо не к'лнит,
Чедо не к'лнит, чедо да немат,
Туку ни било касмет от бога.”

171.

## РАДИЧ ЈУНАК И АРАПИН АМЗА-БЕГ

Радич јунак вино пие,
Во тие ладни механи
С неговиот мил побратим,
Црн Арапин Амза бегот.
Пиат, једат на механи,
И добар аинк си чинат
От ден до ден три недели,
С вечерите шест недели.

Тогај веле црн Арапин:
Варај, варај Радич јунак!
Арно пихме и јадехме,
Добар аинк си чинехме,
Нешто облак не чинехме.
Ела да се обложиме;
Кој је вреден да обиде
До седумдесет дервени

И осумдесет клисури,
Да се врне в грат Солуна
Во Солуна на стар кадја,
Да му земе голем нишан
Голем нишан бела книга,
На мене да ја донесе
От как слонце ке угрее,
До как слонце ке ми зајде,
Голем бакшиш ке му даам,
До три кожи биволачки,
Полни, рамни ж'лти флорин.”
Тогај веле Радич јунак:
„Јас сум вреден да прошетам
До седумдесет дервени
И осумдесет клисури,
Да се врнам во Солуна,
При стар кадја, да му земам
Голем нишан бела книга,
От ка' сонце ке угрее,
Дур' ка' сонце ке заоде,
И па тука да се најдам,
Ак' н' обидам, не прошетам
Голем бакшиш ке ти даам,
Брза коња с остра сабја;
Тогај веле црн Арапин:
Што си клаваш брза коња,
Това конско, пчошко месо,
Што таксуваш остра сабја,
Това 'ржаво железо!
Ела клај првата љубов,
Со си твое м'шко дете;
Тогај рече Радич јунак:
Ак' н' обидам, не прошетам
Прва љубов с м'шко дете
Нека ти је твоја љуба.”
От там стана Радич јунак,
Си отиде дури дома,
Н' Ангелина и` говоре:
Ангелино, прва љубов!
Нељ мие се обложихме,
С црн Арапин Амза бегот,
Тебе в облог ја те кладох,
Со се наше м'шко дете.
Ак' обидам, ак' прошетам,
До седумдесет дервени,
И осумдесет клисури,
Да се врнам во Солуна,
На стар кадиа да земам
Голем нишан, бела книга,
От ка' слонце ке угрее,
Дур' ка' слонце ке заоди.
Ако дојдам ке му земам,
До три кожи биволашки,
Полни, рамни ж'лти флорин.”
Рече Радич и си легна:
„Ак' с' успијам, да ме скорниш.”
Ка' си легна, ка' си заспа;
Ангелина не заспала,
К'д' било је ос'мнало,
Слонце склонило на ручек,
Се свалила Ангелина,
Брза коња му оседли,
Му оседли, му престегна,
Копитото му бакнува,
И на верно му се моле:
„Ти се мољам брза коња,
Дан' оставиш Радич јунак,
Радич јунак, твој стопан,
На меани вино да пие!”
Па се качи на дивани,
Нели над него застана,
Застана солѕи порони,
На негово бело лице.
Г' изгореха жешки солѕи;
Скоро на ноѕе се најде,
Тогај веле и говоре:
„Ангелино црнооко!
Што м' остави да с' успиам?
Тебе Арапин ке земит.”
Се качи на брза коња,
Го удри сос зенгиата,
Та прошета, и изшета,
До седумдесет дервени,
И осумдесет клисури.”
Се врна в града Солуна,
До Солуна при к'адиа,
Дек' пладнина си клањаше,
На кадиа си говоре:
Еј кадио, стар кадио!
Мене пушти Амза бегот,
Да ми даиш бела книга.”
Па му веле стар кадиа:

„Иди Радич на меани,
Да попиеш ладно вино!"
Сврти коњот Радич јунак,
Појде на ладни меани,
Седна си вино да пие,
От пладнина д' икиндиа,
Не му текна да си стане,
Да појде кај стар кадиа.
Па му веле брза коња:
„Варај, варај мој стопане!
Ајде стани да појдиме."
Тебе кадја ке изл'жи,
Ке ти земе прва љубов."
От там стана Радич јунак,
Отиде на стар кадиа,
Ког' икиндиа клањаше;
На му веле Радич јунак:
„Дај, кадио, бела книга!
Замркнало, ке си одам."
Тогај веле стар кадиа:
„Почекај ме, Радич јунак,
Да доклањам икиндиа."
Па на Радич жаљ Му падна;
Искара си остра сабја,
Му пресече руса глава,
Та ја кладе в конска торба,
Исправи коњо по друми.
Црн Арапин беше пуштил,
Беше пуштил робините,
Да му земат Ангелина,
От заран, от икиндиа.
Ангелина стое на диван,
По п'тове разгледува,
Радич јунак си го чека.
Па се задал Радич јунак;
Тогај веле Ангелина:
„Еј робини, еј кад'на!
Еве идет Радич јунак,
Ако ве тука заваре,
Сите вас ке ве изсече."
Побегнаха робините,
На црн Арапин казаха;
Заклучил је тешки порти,
Да не влезе Радич јунак,
Оти него ке погубит.
Право оде Радич јунак
На арапски тешки порти;
Порти најде заклучени,
Па зеде јуначки мегдан,
Се префрли преку порти,
М' утаркали руса глава,
Руса глава от стар кадја,
Ем му зеде голем бакшиш,
До три кожи биволачки,
Полни рамни ж'лти флорин,
Па се врна у дома си.
Го пречека Ангелина,
Ангелина црноока.

172.

ДИМИТАР

Снопгги по тајната вечера,
Триста пушки сја пукнале,
Петстотини момци сја паднале,
Шестотин мајки викнале,
Петстотин гробове сја нап'лнале.
Всичките мајки плакале,
Плакале и преплаквале;
Димитровата к'та ден,
Плакала и преплаквала.
Дошло е бела с'бота,
Свички мајки на гробишта,
И плакале, преплаквале,
Дори на гроба заспала,
На с'не Димитар дошол;
Проклета да је мајќата,
Која си мајќа плакала,
Та мртви души грешила!
Аз си бех, мамо, во рај божај,
Ти много плака, преплаква,
Та м' испадиха от раја."
Кога сја с'будила мајка му,
И било вечер спроти недеља,

И си отишла в темни зимници,
Извадила најбаш дрехи,
И сја обљакла, и накитила,
И си отишла в черкова,
И си сја богу молила,
Димитар да преврне:
„Боже, да видиш какво драго,
Кога имаш малко детенце,
И да порасте детенце,
И да му земе помошница.”
Да му вземе помошница.
И трганала през селото,
Со голем глас викала:
„Проклета да е мајќата,
Која е мајка плакала
Та мртви души грешила.”
Де седја господ, та слуша,
Го преврна Димитар,
От малак до голем,
Да го гледи мајка му,

173

ТЕМИШВАР ЃУРО, МАРКО КРАЛЕВИКЕ,
ЈАНКУЛА ВОЈВОДА, И ДЕТЕ ГОЛОМЕШЕ

Шедба шетат Темишвара Ѓуро
Шедба шетат сва земја царева,
Шедба шетат три години време,
Да изберит мома спроти него.
Обидило седумдесет града,
Седумдесет и седум градове,
Нигде мома не го бендисало
Спрти него лична и хубава;
Ка' отиде града Сланкамена,
Тамо је го мома бендисало.
Посврши се и прстен си даде,
Прстен даде три товари хазно,
Збор чиниле, до една недеља
До недеља тешка свадба сакат.
А што беше Темишвара Ѓуро!
Привјавна си коња Карамана,
Тогај веле Темишвара Ѓуро:
„Ти ме чуеш, стара мајко моја!
Замеси ми две бели погачи,
Наточи ми две здравици вино;
Аз ке идам во Прилепа града,
Кум ке кладам Кралевике Марка,
Постар девер Јанкула Војвода.
Азе знаи, мајко присвршиф се,
Присвршиф се од, града Сланкамен.”
Тогај веле неговата мајка:
„Сполај богу, отмена да вида!”
Засукала скути, ем р'кави,
Замесила две бели погачи,
Наточила две здравици вино.

Па што беше Темишвара Ѓуро!
Па калеса до две посестрими,
Да замесат колачи за свадба.
Па си зема две бели погачи,
Па си зема две здравици вино,
Привјавна си коња Карамана,
Кум си кане Кралевиќа Марка,
Постар девер од Сибина Јанка;
А си немат помало деверче,
Што ке воде младата невеста.
Допита се до негова мајка:
„Ти ме чуеш, стара мајко моја!
Учи мене, как те учил господ,
Ка' да чинам за млада девера?”
Тогај веле неговата мајка:
„Сине мои, Темишвара Ѓуро!
Да привјавниш коња Карамана,
Да кинисаш по бели друмове,
Што ке сретиш, синко, што ќе стигниш,
Фати побратим по свети јованство,
Да го чиниш младоно деверче.”
Лепо мајко што поучи сина!
Лепо сина што послуша мајка!
Па пријавна Темишвара Ѓуро
Па пријавна коња Карамана.
Киниса си по бели друмове.
Нема ништо јунак да си стрете.
Нема ништо јунак да си стигне.
Ка отиде покрај слано море,
Остреќа му дете голо, босо,
Гологлаво, дете голомеше,
До мишките в песок запретано,
Дек' си игра со дробни камчина.
Изминало Темишвара Ѓуро,
Малу замина и вчас му текна,
Како је го мајко поучило; -
Ког' ке најдиш, сину, ког' ке стретниш,
Него за девер да го отбериш.
Се поврна Темишвара Ѓуро
Каи дете, дете Голомеше:
„Дабро утро, дете Голомеше!
Идеш ли ти да те фатам побратим,
Побратима по свети јонаство?
Вaја недеља младо ке се женам,
Да ми бидеш помали девера!”
Наљути се дете Голомеше:

„Ајд' от тука, незнаено деља,
Немој с мене пеза да се биеш!
Ак' издигнам еден студен камен,
Да те удрам меѓу двете очи,
Ке т' испрснат очи от главата!”
Зак'лна се Темишвара Ѓуро:
,,Не се биам с тебе пеза, брате,
Не се, брате, со тебе шегувам,
Тако ми, брате, свети Јованство!
И тако ми до четири пости,
Што постиме еднош во година,
Најтешки пости великови!”
Заверува дете Голомеше,
Испаднало од студени песок.
А што беше Темишвара Ѓуро!
Па го фрли зат Него на коња,
Однесе го на свои дворове,
Отвори му шарени санд'ци:
„Гледај, веле, дете Голомеше,
Која руба тебе ке бендиса,
Таја руба, дете, да облечиш.”
Избрало је руба спроти него,
Облечи се дете Голомеше.
Пак го пушти в шарена одаа,
Дека стое тешкото оружје:
„Гледај, дете, кое оружје сакаш.
Тва оружје, дете, да препасиш!”
Избрало си дете боздогана,
Дип је лека сто ј шеесет ока;
Избрало је таја остра сабја,
На дл'жина шеснаесет педи.
Во ширина до четири педи.
Па го пушти в конска конушница:
„Гледај дете, која сакаш коња,
Таја коња, дете, да привјавниш!”
Влегло дете в конска конушница,
Да обидит коња за вјавање;
Коњи тргат многу за опашка,
Коњи тегне во дворје изфрљат;
Ког' дојде на коња Карамана,
Трга, коња не се поместува.
Избрало је коња Карамана,
Познал го је хујлиа, ќутлиа;
Седум п'ти на војска ходило,
С' ударало с црните Арапи,
Што летнува ничкум коленички.

Го поседла седло шикосано,
Заузди го узда позлатена
Престегна му дванаесет колана.
Па удриле три чивти т'п'на,
Па развиле три свилни бајраци,
Ке си одат за млада невеста.
Напрет тегне дете Голомеше,
От сите је тој подобар јунак,
Како ќосем в това суво стадо.
Кинисале по бели друмове,
Ке поминат низ гора зелена,
Остреќа и една страшна беда,
Страшна беда Хала халетина,
Халетина, црна Арапина.
Долна уста на гр'де му бие,
Горна уста в чело го удара.
Глава има колку два т'п'на,
Очи има колку две паници,
уста има колку мала врата,
З'би има четири дикели,
Нодзе има Солунски диреци.
Кога клапат таа пута уста,
Дур' од уста огин изфрљува,
Дур' на гора листови облива.
Тога веле црна Арапина:
„Харн' идете за млада невеста,
Како вие назот се вратите,
Чија ке је младата невеста?”
А на дете око не трепнуве;
Тегне дете по бели друмови,
Отишле си за млада невеста.
А што беше девојкина мајка!
Сите дарба ми и дарувала,
Кому крпче, на кому јалаче;
Марку дала тешка боздогана,
На Јанкула копје костеново;
А на дете ништо не дадова,
Оти беше като јабанџиче;
Дадоа му младата невеста,
Да ја чуве од лошо по п'тове,
Оти беше тој подобар јунак.
Па удриле три чифта т'п'ни,
Кинисале по бели друмови.
Напред тегне Кралевиќе Марко,
А по него Јанкула војвода,
По Јанкула Темишвара Ѓуро,

А по Ѓура китени сватови.
Ке поминат низ гора зелена,
Дека седе црна Арапина,
Дека седе на друмје широки,
Оно седе голо, распасано;
И говоре црна Арапина:
„Ме чуите китени сватови!
Фрлите што ви се дарувале,
Ак сакате живи д' откините!"
А што беше Кралевике Марко!
Јунак беше, ама се уплаши,
Оти беше страшна Халетина.
Прво Марко дабра изфрлило,
А по него Јанкула Вајвода,
Сите биле дарој исфрлени,
Дар фрлиле, сите разбегнале,
Сос них бега Темишвара Ѓуро;
Од страхови Ѓуро заборавил,
От' имал назат млада невеста.
Сам остана дете Голомеше,
Сам остана со млада невеста.
Тога веле црна Арапина:
„Фрли, дете, што те дарувале,
Ако сакаш живо да останиш!"
Изговоре дете Голомеше:
„Кахпе еден, црна Арапина!
А на мене ништо не дадова,
Дадоха ми младата невеста,
Да ја чувам от лошо по п'тове;
Глава давам, невеста не давам."
Изговоре црна Арапина:
„Дај, дете, младата невеста!
Ако пљунам сет*) ке те удавам,
Ако дунам сет ке те отнесам,
Сабја немам крвца да натопам,
Ако зинам, дете, ке те голтнам."
Изговоре дете Голомеше:
„Давран кахпе, црна Арапина!
Давран кахпе, да се обидиме!
Да видиме кој од нас појунак,
Кого мајка повике довила,
Кого сестра повеке љуљала"
Изчека го дете Голомеше,
Дур' Арапин коња да прифати.

---

*)Сијот, сичкиот.

Прифатило коња дебелаго,
Дебелаго, коња, крши-горо.
А што беше дете Голомеше!
Тргна дете на нишан застана.
Арап фрли тешка боздогана;
А што беше детевата коња!
Легна коња ничкум коленички,
Тркаља се по трева зелена,
Над дете ми боздоган поминал,
А ништо ми на дете не било.
Изговори црна Арапина:
„Чекај, дете, на измамка биде,
Чекај, дете, ушт еднош да фрљам!
Јазе сега, дете, лошо фрлих.”
Изговоре дете Голомеше:
,, Кахпе една црна Арапина!
Една мене мајка ме родила;
Јас да фрљам, ти после ке фрлиш;
Лепи госпот, како ке ни даде,
Ели тебе, море или мене.”
Вид' Арапин никако не бидве,
Тргна Арап на нишан застана.
Итро беше дете Голомеше,
По от ниско боздогана мере;
Арапска коња хујлиа, ќутлиа;
Фрли дете с тешка боздотана,
Арапски коњ коленички легна,
Погоди го црна Арапина,
Погоди го во гр'ди широки.
Падна Арап от коња на земја.
Арап падна, дете го навјахна;
Потргнало сабја димискиа,
А на сабја дванаесет огледала,
Свете сабја, како летно с'нце;
Кога махна с таа остра сабја,
На Арапин глава му пресече,
От сила се сабја испуштило,
Седум буки с сабја пресечило,
И пак ништо на сабја не било.
Па отиде пот арапски чадар,
Тамо најде триесет м'ски хазно,
Триесет м'ски хазно товарени,
Сите они биле зауздени;
Ушт' да земал младата невеста,
Ке си отишал на Арапска земја,
Зема дете Арапската глава,

В торба да туре, торба не ја бере,
Фрли глава н' еден панагонен;
Поведе си младата невеста,
Поведе си триесет м'ски хазно,
И поведе Арапската коња.
Прау тегне на Ѓурови порти;
Застанало от вонка на порти,
Заслуша се дете Голомеше,
Марка слуша дете благослова,
До сег' пихме за радост, весеље,
А од сега за детова душа,
Оти ни је дете загинало,
Наљути се дете Голомеше,
Па потргна тешка боздогана,
Ка' ударе тие тешки порти,
С чершевина врати извадило,
Стреде дворје врати натерало.
Растовари триесет м'ски азно,
Испуштило до две добри коња,
Испушти и коњи да шетает,
Искачи се на вишни дивани,
Тркаља си Арапската глава,
Тркаља си по чесна трпеза.
А што биле китени сватови!
Попаднале ничкум на трпеза,
И стресало тригодишна треска.
А што беше дете Голомеше!
Дофати си Кралевиќа Марка;
„Ела Море Марко Кралевике!
Ког' не можиш невеста да чуваш,
А што ке ти кум ти да си одиш?
Да т' научам, научен да бидиш."
М' удари петнаесет боздогана.
Пак го фати Јанкула Војвода:
„Ела море, Јанкула Војвода!
Ког' не можиш невеста да чуваш,
А што ке ти девер да си одиш?
Да т' научам, научен да бидиш."
М' удари шеснаесет боздогана,
Боздогана от сто шеесет оки.
Па го фати Темишвара Ѓура:
„Ела море побратиме Ѓуро!
Ког' не можиш невеста да чуваш,
А што ке ти на тебе невеста?
Да т' научам, научен да бидиш."
Удари му дваесет боздотана.
Тога веле младата невеста:

„Удри, браче, колку ти је драго,
С’де гледај с’ душа да г оставиш
Дан’ му скршиш, браче, некоа коска;
Три п'ти сум, браче, поврнена,
От онаа црна Арапина,
Дан’ се чинит до четири п’ти.”
А што беше дете Голомеше!
Ред и реди китени сватови,
Ред и уеди по чесна трпеза,
Като с чаша вино и служува,
Кој как може боздоган да носе,
Кому пет, кому три боздогана,
На никому хатар да н’ остане.
Па и собра на чесна трпеза,
Пособра и вино да си пиат;
Намахна им тешка боздогана:
„Ак' нејките вино да пите,
Уште еднаш ја ке ве изредам
Ке в' изредам с тешк'а боздогана.”
Сви седнале китени сватови,
Сви седнале на чесна трпеза,
Кои от страх, а кој за хатар,
Седнале ми за да пијет вино.
Јале, пиле три недели време.
Било свадба, брате, поминало,
Отишле си кумови, сватови.
А што беше дете Голомеше!
Товарило триесет м'ски хазно,
Превјахнало Арапина коња;
„Остан' с богом, побратиме Ѓуро
Што сакахме не дарува господ,
Теб' невеста, а на мене хазно!”
Отиде си дете на свој дворej,
И дете конаци соградило,
И дете се младо оженило.
От јунаци песма останала,
Да се пее, да се прикажуве.
Това, брате, по от давна било,
Дур не било, не би се славило.
Што послуша се весело било,
Се весело и от бога здраво;
Сите биле здрави ред по редум.

174.

БЕЛА НЕДА И РУС ВОЈВОДА

Море Недо, Бела Недо,
Бел трандафил незапукнат
Неразпукнат, неразц'фтен!
Пречула се бела Неда
Перчула се, марчула се
По 'с  земја околиа,
Вардарската Вардариа
сон мома се открала
Меѓу мајка, меѓу татка,
Меѓу девет мили браќа,
Девет браќа, девет снаи,
Дванаесет ми мнуци.
Открал ја је рус Војвода,
Дренлиата, сам агата;
Префрли ја през бел Дунав
В чаурето, в ливаѓето,
Там опнаа три чадира
Три чадира, три миндера;
Еден чадир, бели чадир,
Други зелен, други румен.
Под бел чадор бела Неда,
Бела Неда с рус Војвода;
Пот зелени сејмените,
Пот румени сиви коњи.
Три дни Неда мртва лежа,
Разбуди се в четврти ден,
Тогај веле, ем говоре!
„Мори Мале, мила мале!
Подај, мале, шарен бардак
Шарен бардак студна вода,
Да се напиам, да се оладам!"
Тогај веле рус Војвода:
„Мори Недо, бела Недо!
Не си, Недо, при мајка ти,
Ток' си, Недо, в чаирето,
Пот бел чадар с рус Војвода."
Ка си дочу бела Неда,
Тогај веле ем говори:
„Варај, варај рус Војвода,
Мољам ти се, клањам ти се,
Да ми даиш остро ношце,
Да пресеча жолта дуна,
Да разстопам моја уста!"
Изл'жа се рус Војвода,
Да и„ даде остро ношце.
Не разсече жолта дуна,
Тук' се Неда убодила,
Ов нејното клето срце,
И на место душа даде.

175.

ЃОРГИ

Ѓорге ле, Ѓорги, Ѓоргула,
Зашто си удри Турчинот,
Дека си вино пиеше
На тие ладни механи!
Го удри и дома дојде,
На мајка му си говоре:
„Ке бегам, мале, ке бегам,
Оти сум удрил Турчина
На тиа ладни меани,
Дека си вино пиеше."
Мајка му веле, говоре:
,,Седи ми сино, ним бегај,
Теј ко ти је коџобашј а,
Он си има многу пари,
Пари ке даде, ке т' откинит."
Дур да си речта доречат,
Си достигнаха сејмени,
Си фатиха левент Ѓорга,
му врзаха р'цето,
Го носиха на конакот,
Тогај рече силен паша;
„Одете да г' обесите!"
И станахо, го носиха
Го носиха на Беш-чинар,

Ортома на шија фрлиха,
Тргнаха да го обесат,
Тргнаха го обесиха,
Ка дрпна левен Ѓоргула,
Откорна дрво от корен;
Спрсна Ѓогула да бегат.
Тогај му вељат кавази:
,,Запри се Ѓорги, ним бегај,
Просто да ти је грешката,
Блаѕе ти на јунаството.”

176.

ДАФИНА И ОМЕР АГА

Еј Дафино, ти Дафино!
Бог да бие твоја мајка,
Што те скорна мошне рано
Мошне рано во недеља
Та те пушти на два п'та,
На два п'та, на два друма,
Да прашиш пуста мисирска.
Та си праши от утрина,
От утрина до пладнина,
Нема никој да помине.
От пладнина се здадеха
По п’тишта, по друмишта
Темни м’гли и прахове.
Не са биле темни м’гли,
Ток си биле врли Турци,
Врли Турци, ваши аги
Ваши аги Шахпендиовци
Напред оди Омер ага,
Омер ага Шахпендиа.
От што идат наближуват.
Ка ги позна ѓул Дафина,
Чудо стое, та се чуде,
Дека она да се скрие.
Се покачи н' едно дрво
Н' едно дрво дафиново,
Нељ се затскри во дрвото,
Не можеха да ја видат.
Доврвеха, изврвеха
Најнапокон ке помине,
Ке помине сеизчето.
Нели оно загледало,
Тогај веле на ваш ага:
,,Варај, варај Омер ага!
Што нешто је в това дрво?
Дал је пиле, малко пиле
Малко пиле соколово!”
Как си дочу Омер ага,
Сврти коњо кај дрвото;
Не је било мало пиле,
Ток' је била малка Стана.
Та и` веле и говоре:
„Дафино, моја Дафино!
Свали ми се од дрвото,
Не те личе за каурка,
Ток' те личе за кад’на.”
Та се цвали ѓул Дафина,
Та го фати за р'ката,
И префрли га на коњот,
На коњот му по зат него,
Да го носе в махалата,
Та га чини баш кад'на.
Па не га узе за него,
Ток' ја остави низ селото,
Леп да пита да се рани,
Сите да се шега биет.

177.

МАВРО - ЈАНИ

Изникнало едно дрво
Едно дрво дафиново
Колку вишно, толку лично;
Коренот му по с' земја,
Гранките му слано море,
Вршенот му в сино небо,

На вршенот ми си има,
Вишни сарај вараклии,
Покрива му гивгирлиа
Скалата му бел карагрош,
Пармаѕите јалдезлии.
Тамо седе Мавро-јани
Мавро-јани, Букреш беи,
С неговата прва љубов
Прва љубов Ангелина,
С балдаза му Магделина;
Пиат, јадат, аинк чинат.
Застанало едно пиле,
Застанало на сарајот,
Дури пее дур'зборува,
Им зборуве, им кажуве:
„Мавро-јани, Букреш беи!
Арно пиеш,арно јадиш,
Ем си арно аинк чиниш,
Е да станиш да погледниш,
Как је листот на гората,
так је војска пополишта."
Тогај веле Мавро-јани;
,,Еј балдаза Магделино!
Стани, стани да разгледаш
Горе долу по п'тишта!"
Магделина го послуша,
Та си стана, та разгледа,
Горе долупо п'тишта,
Та му вели и говоре:
„Мавро-јани, Букреш беи!
Та што стоиш, та што гледаш,
Скоро ние отидехме;
Ке не пленат врли Турци;
Как је листот на гората,
Так је војска по п'тишта."
Ка си дочу Мавро-јани,
Та си стана, та си прегна,
Шарен интов томбаклиа,
Ковчеџето со флорини
И нихното м'шко дете,
Прва љубов Ангелина,
Балдаза му Магдалина,
Да бегаха в слано море.
Тогај веле Мавро-јани;
,,Еј балдазо Магдалино!
Обрни се назат - зади,
Да разгледаш силна војска,
Дал фтасаа до сараи."
Обрна се Магделина,
Как је листот во гората
Так је инсан на сарајот,
Скалата му разтуриа,
Пармаѕите поскршиа.

178.

## ЃУРО ЗЛАТАРЧЕ И ОХРИДСКИ ПАША

О т П р и л е п

Ој Ѓуро, Ѓуро, Ѓуро златарче,
Ѓуро златарче еден у мајка!
Бог да убиет Охритски паша,
Што те покани в Охрит на свадба,
Здравица пуштил љута ракиа.
И му говоре Ѓурова мајка:
„О мили синко Ѓуро златарче!
Не ми је мила она здравица
Она здравица љута ракија,
Што ти ја пуштил Охритски паша."
Нејзе говоре Ѓуро златарче:

„О мајко, мајко, остарела мајко!
остарила се, безумила се,
Това си имат, това си пушти.”
Па си направи Ѓуро златарче,
Тој си направи стребрена кола,
Стребрена кола златни тркала,
И си направи златно јаболко,
И си ја качи старата мајка,
И си ја качи млада невеста,
Па си отиде в Охрит на свадба.
Бог да убие Охритски паша!
Тамам го виде Ѓуро златарче,
Вчас си излезе надвор на порти,
Да си пречекат Ѓуро златарче,
И му говори Охритски паша:
,,Еј гиди Ѓуро, Ѓуро златарче!
Било ми свадба и поминало;
Ајде влези си в м'шки дворови!”
А невестата му ја зедоха,
Му ја внесеха в женски дворови.
Часот што пошол Ѓуро златарче,
на вчасот него го дарубали:
На стара мајка црна марама,
Ѓуру златару златни ремења,
А на невесте златни прстен.
Па изговоре Ѓурова мајка:
„О Ѓуро, Ѓуро, мој мили синко!
Не ми је мило дар што дарувaа.”
Та изговоре Ѓуро златарче:
,,Молчи, не зборуј, ти стара мајко,
Да не не чует Охритски паша,
Ако не чует ќе не загубит.”
Уште си речта недоречена,
Ете го фтаса Охритски паша,
И ми го фати Ѓуро златарче,
Ми го исекло залак по залак,
Па останала Ѓурова мајка
Ѓурова мајка стара робина,
А невеста му млада кад’на.

179.

ЈАНОВИЦА

Имала си Јановица
До два сина, два аршлана;
Дојде време, дојде кова
Двата да си ги посврши;
Да ги сврши от два града
От два града две невести.

Дојде време, дојде кова,
Свадбата да им направи.
Стари Јано си поканил
Си поканил сто сватои,
Меѓу нив за кума кладе
Тои Делибаша Марко,
Старо свата Волкашина,
А девери две Грчина.
Дојде време, дојде кова,
Да си одат по невеста.
Тамо адет си имале,
Зето назат да се врати.
Се вратиа зетовите
Во таја гора зелена;
Па ги најде Ангелина
Ангелина Самовила,
Двата веднаш ги пошмркна.
Сон сонила Јановица,
К'д' летајат два г'лаба,
Право к'де неѓа идат.
Не ми биле два г'лаба,
Току биле два абера,
Погинале двата зета,
Двата сина, два аршлана,
Ги поголтна Ангелина
Ангелина Самовила.

Па дојдоха сватовите
Без невеста, без зетови.
Па извикна Јановица;
„О ти нумко, Дели Марко!
Камо ти два крпггеника,
Два јунака, мој синови?”
Изговоре Дели Марко:
„О ти, стара Јановице!
Тамо адет си имале,
Зетовите да не идат,
Току назат да се вратат;
Јас побарав зетовите,
Да пољубат моја р'ка,
Зетовите не ги најдок,
Ги поголтна Ангелина
Ангелина Самовила.”
Па извикна Јановица:
„Волкашине старосвате!
Варем ти си имапг памет,
Како пушташ зетовите,
Д' одат во гора зелена,
Да ги голтни Ангелина
Ангелина Самовила!”
Как Јановица врескала,
Така си она треснала.

180.

МИТРЕ И ПЕТРЕ

Два се брака дељба разделиле!
На ништо се брака не скарале,
Се скарале на града Камнена;
Митре велит, татко ми аризал,
Петре велит, татко ми остаил,
Како тебе татко, та и мене.
И си стана Митре поголеми,
Си го зеде Петрета брака си,
Си го фрли во темна з'ндана,
Си го држа за девет години.
Бог је убил млада Митреица!
Зашто беше умна и разумна,
Што на брго си го погледвеше,
К'та вечер што му је носеше?

Му носеше п'една бела свешта,
На недеља по бела погача,
На недеља по бела промена,
Дури лежа во темна з'ндана,
Петре лежит здраво го з'ндана,
Митре лежит болен во одаа,
Ми лежеше до девет години.
Тога велит млада Митреица:
„Ај ти Митре, мои господине!
Не си болно боља от господа,
Тук си болно от твојте греои,
Што ми стори на твоето брате,
Што го држиш на темна з'ндана,
Како тебе лељ и тој је брате,
И тој сака стока таткоина,
Што не му даде стока таткоина,
Тук' го фрли во темна з'ндана?
Дур' н' излезит от темна з'ндана,
Дур' не даит тебе пропггениа,
За теб' здравје нигдека ми немат.”
Тога велит Митре на нееста:
„А неесто, умна и разумна!
Бог да прости к'де ми насмена,
Оти брата ми јас го забораиф,
Јас не верувам брат ми да је живо,
Туку на ти тебе кључеиве
И земи ја мој а мила сестра,
Откључите темнана з'ндана,
Извадите коски братои ми,
Донесите јас да и целивам,
Белки госпот мене ке ме простит,
И душава да ми се отделит,
От сум сторил големи греои.”
И си зеде млада Митреица,
И си зеде кључеј от з'ндана,
Си ја зеде Митреа мила сестра,
Откључиа темната з'ндана,
Г' извадие Петре добар јунак,
Го измие и го променае,
Го качие на диван визсоки.
Кога виде негоо мило брате,
си стана на нога јуначка,
С'та боља на час му оздраи
Се гушнае и се избацие,
Процггение брака си сторие.
Митре тога лепо говореше:

„Ајти Петре, мое мило брате!
Лељ те видоф ушт' еднош со очи,
Ајде сега, брате, ке те женам
И ушт' еднош кавга да немаме,
И ушт' еднош дељба да немаме!”
Петре му се Митрету поклона.
Го посврши и си го ожени,
Му зедое убаа нееста,
Ушт' едношка не се раскарае,
И си дељба веке не сменаа
Дури живот тие си имае.

181.

РАБДУЛА И МИРЧЕ

Раскарал се Мирче и Рабдула,
На онаа земја Мисерлиа,
На онаа земја Каменица,
Каменица коњо потковница.
Се наљути Рабдул бег Војвода,
Та го фрли Мирчета в з'ндана.
Мирче лежал до девет години,
Му порастла коса до појаса,
А клепките криља ластоички.
Рабдулица умна и разумна,
Голем таја измет му чинеше,
К'та дена по бела погача,
А навечер п' една бела свешта,
На недеља по бела промена.
Бог го убил краља Латинина!
Што му пушти една бела книга
Бела книга, црна написана:
„Како знаиш Рабдул бег Војвода,
Како знаиш вамо да ми дојдиш,
Да ми венчаш убаа нееста,
Да ми крстиш лудо м'шко дете.”
Книга пеит Рабдул бег Војвода
Книга пеит, дробни с'лѕи ронит,
Кој ми пошол при краљ Латинина,
Никој назот не ми се повратил.
Фрли книга по диван високи,
Р'це кршит от бели колена,
С'лѕи ронит по бели образи,
От образи по бели скутеи,

От скутеи по диван високи,
Дури ми го диван заваддгло.
Го догледа убаа нееста:
„А егиди Рабдул бег Војвода!
Што те тебе нужба дотерало,
Р'це кршиш аг бели колена,
С'лѕи рониш по бели образи,
Дури ми го диван завадило?”
„А егиди убаа нееста!
Како р'це ја да не си кршам?
Горки с'лѕи как да не туривам?
Бог го убил краља Латигпгна!
Што ми пуштил една бела книга
Да ме канит чесна кумашина,
Да му венчам убаа нееста,
Да му крстам лудо м'шко дете.
Ак' не појдам ваму ке ми доит,
Ке ми пленит стока богатиа,
Ке те пленит за млада робина;
Бог го убил, бог да го убиет!
Там ке појда, назот не се враштa.”
И говорит убаа нееста:
„Господине, Рабдул бег Војвода!
Да ти беше Мирче помалечек,
Како јунак, так и умен беше,
Ти го фрли во темна з'ндана;
Ај викни му д' излезит от неа,
Баре ука де ми те научит.”
говорит Рабдул бег Војвода:
„А нееста, мое добро мило!
От Мирчета коски н' останале;
Ео имат за девет години
В з'ндан јас сум си го забораил.”
Одај викај по темни з'ндани!”
Рабдул викат по темни з'ндани:
„Аљ си живо, али си умрено?
Оти сум те забораил в з'ндан;
Сег' излези от темна з'ндана,
Али сега, аљ никога, Митре!”
А от натре братец негов Митре
Баре очи не му опуљвеше,
Ни со уста му се одгорвеше.
Ми се врати Рабдул со плачење.
И ми појде убаа нееста:
„Ајти Мирче, мое брате мило!
Да излезиш аг темна з'ндана,
Жити измет што сум ти чинела

Сум чинела за девет години,
К'та дена по бела погача,
навечер п' една бела свешта,
Во недеља по бела промена!”
Говореше Мирче помалечек:
„А неесто, моја мила снао!
Не сум чоек за надвор д' излезем;
Коса имам дури до појаса,
А клепала крија ластоички.”
Говореше Рабдул бег Војвода:
„А излези, брате помалечек,
Ке ти клаам три млади бербери,
Ке ти сечам коса до појаса;
Ке ни поит стока богатиа!”
И излезе Мирче помалечек,
И му кладе три млади бербери,
Му избричи коса до појаса,
Му потсече клепки ластоички.
И говорит Мирче помалечек;
„Аљ ми стоит пиле соколоо?”
Уште пиле не ми насменало,
На час пиле в скут му делетало.
„Ај дајте ми книга и дивита.”
Му дадое книга и дивита.
Си написа на своите другари;
Први беше Плетикоса Павле,
А по нето Груица Детенце,
А по нето Секула лудечек,
А по нето Ѓуро пијаница
„Како занјте в дворје да се најте[1])
Оти дојде Мирче помалечек,
Душа берит и ке да си умрит.”
И отиде пиле соколоо;
Как им каза, така коњи јавнее,
Прет пиле се во дворје најдое.
Јале, пиле три дни и три ноке.
И говорит Мирче помалечек:
„Ај ви вие верни побратими!
Живи братство што сме го имале,
Ке ве пушта с мое мило брате,
Ке ве пушта у краља Латинина;
Ти го канил чесна кумашина,
Да му венчат убаа нееста,
Да му крштат она м'шко дете.

[1]) Најте - најдите.

Ак' не појдит ваму ке ни доит,
Ке ни пленит стока богатиа,
Ке ни пленит моја мила снаа.
Да ја носит за млада робина.
Ја не жаљам стока, што имаме,
Туку жаљам моја мила снаа;
От сум лежал за девет години,
Таа мене измет ми сторила;
Тук да ојте*) у крањ Латинина,
Да не брата краља го загубит;
И јунаство ваше пострамотите.”
Си јавнее свои брзи коња,
Отидое у крањ Латинина,
Бог го убил, бог да го убиет!
Не венчее убаа нееста,
Не крстие лудо м'шко дете;
Тук ми тури вино и ракиа,
За да ми и сите опијанит,
Опијанит и да и загубит;
Ама тие колку ми пијеет,
Толку појке ми се веселеет.
Ѓуро ми је мошне пијаница,
Колку пиет, толку се веселит;
Ама јунак Плетикоса Павле,
Мало чует многу ми разбират,
А Секула, Груица детенце,
Тие ми се љути кесеџии.
Дремка фати краља Латинина,
Легна краља малу да преспиет;
Се впуштиа пет добри јунаци,
Му турие дробнана синџира,
На негоо краљско бело грло.
Изтргнае ж'лти боздогана,
Порезее краљу добра глаа,
Му пление стока богатиа.

182.

## ЈАНКУЛА И НИКОЛА

Два се брата дељба разделие!
Помалиот Никола ми рече:
„А Јанкула, мое мила брате!
Мие ке се делба разделиме,

*) Ојте - поидите.

Ти си имаш убаа нееста,
Ти си имаш лудо м'шко дете,
Ти остаам стока богатиа,
Ти остаам нивје и ливаѓе,
Ти остаам девет кули азно;
Јас ти сакам девет тавли коња,
Јас ти сакам два сиви сокола,
Да си шетам низ гора зелена,
Да си шетам по земја широка.”
Јанкула му се срце не насити,
С'та стока што му ј а огтаи,
Жаљ му падна .с'де за коњите.
си стана рано на утрина,
Да си одит во гора зелена;
Си и зеде два сиви сокола,
Је нар'ча на своја невеста:
„А невесто, моја прва љубов!
Јас ке одам во гора зелена,
Ти да зготвиш манџи господарски,
Да го викниш мое мило брате,
Да го служиш со љута ракиа,
По ракиа манџи господарски,
А по манџи вино тригодишно,
А по вино чаша со зеера,
Да отруеш мое мило брате,
С'та стока нам да ни останит.”
Тога зеде млада Јанкулица,
Си наготви манџи господарски,
Си го викна Никола на ручек,
Да го служит со љута ракиа;
му рече млада Јанкулица:
„А Никола, мое мило брате,
Да ти кажам голема унера,
Што ми рекол твојот мили братец,
Тебе, брате, ја да те отрујам,
А ја кабул тоа не го чина,
Добар јунак ја да те загуба.”
Тога рече Нико добар јунак:
„Кога така, моја мила снао,
Лепо си се сега наручафме,
Јас ке легна на диван да спиа,
Ти да седниш до мене да плачиш,
Да покриеш мое бело лице,
Да покриеш с платно бамбакерно,
Да запалиш печестина свешти,
Да растуриш своја руса коса,

Да ме т'жиш т'ги со гласои.
Ког' ке дојдит мое мило брате,
Да видиме, брате што ке сторит.”
Како што ја ука научило,
Така стори млада Јанкулица.
Јанкула низ гора си шетат,
Ништо лов ми тои не улоја,
Си доглед,а крстетна орела,
И си пушти еден сиви сокол,
Да уборит крстетна орела.
Сиви сокол што ми отгоори:
„А Јанкула, мое господине!
Пушти ми го и моето брате,
От не можам сам да го уборам”.
И го пушти и другиот сокол.
Тога рече кретатна орела:
„Леле боже, леле мили боже!
Што 'ва лошо мие што сторифме!
Дури бефме дв'а брака заедно,
Ништо лошо не не наожвеше,
Никој нас не не уборвеше;
Вчера си се брака од.елифме,
Вчера брата со стрела г' опрее,
А денеска мене со соколи,
Ке ме зеет и ке ме загубет.”
Тога си се Јанкула подума,
Што нар'ча на своја нееста,
Да отрует негво мило брате:
,,Овие се пилина во гора,
И пак си се брака поборае,
Ја сиромаф како ке живеам!
Налет да је с'та моја стока,
Ког' ке немам мое мило брате!”
Си разљути своја брза коња,
Си отиде дома со трчање.
Што да видит чудо и големо!
Јанкулица на диван седнала,
Си го т'жит Нико мило брате.
Си зеде Јанкула остра сабја,
Само себе да си се загубит.
Бог је убил млада Јанкулица,
Што ми зеде штица челикоа,
На штица си сабја му пречека,
Само себе не си се загуби.
И му рече млада Јанкулица:
„Не губи се, Јанко господине,

Што ми рече ти ја не си сториф,
Твое брате сон ми је заспало.”
И си појде на диван при брате:
„Стана, стани, мое мило брате,
Јас ти сториф, а ти да ме простиш!
Оба си се брака избацие.
И му рече Јанкула Николу:
„Ајде сега, мое мило брате,
Токму стока мие да делиме!”
А Никола тога што му рече:
„Брате стока да си не делиме,
Туку ајдл_ брака да бидиме,
Да седиме как што сме седеле.”

183.

КАРАВИДО, НЕВЕСТА КАРА ВОЈА, СЕСТРА АНГЕЛИНА И ТУРЦИ

Раскара се Каравидо
Са нееста Карабоја,
От ден до ден за недеља,
Што се карал Каравидо,
Раскарал се Каравидо
Со сестра си Ангелина,
Што се карал Каравидо
От ноќ до ноќ две недели.
Веке му се здодеало;
Стана Видо си отбегна
Си отбегна Турско село,
Си се глави турски момок
Турски момок коњски сеиз.
Везден дење коњи пасит,
А на вечер служба служит.
Веке му се здодеало;
Стана Видо си отбегна
Си отбегна дури дома
При нееста Карабоја,
При сестра си Ангелина.
Тук се чудит Ангелина,
К'де брата да си скриет,
От ке дојдет силни Турци,
Вида да го побарает,
Уште не се раздумала,
Начас Турци ми фтасаа,
Кога надвор ми излезе,
Што да видит вељо чудо!
Село Турци с' исп'лнало,
Го барает Каравидо.
Секоја кука и бајрака,
На нивната два бајрака.
Тога велит Ангелина:
„Леле, леле мило брате!
К'де брате, да те скриам,
Село от Турци с' исп'лнало!”
Отклучила шарен ковчег,
Исфрлила дароите,
Си го скрила мило брате;
Си суплете руса коса,
Си уплете клучеите.
Голем потрес им дадое,
Нигде Вида не најдое.
Је стегнее Карабоја: -
„Кажи, кажи Карабоја,
К'де ти је Каравидо?
Глаа ке ти пресечиме,
Ак' не кажиш Каравидо.”
Карабоја се уплаши
И им рече „ја го незнам
Фатете ја Ангелина,
Таја знаит да ви кажиш,
К'де ми је Каравидо.”
Је фатие Ангелина,
Глаата је пресекоа,

И пак брата не го каза,
От ми беше в шарен кофчег.
Кога коса је видое
Кључеите заплетени,
К'де било заклучено.

И зедое кључеите,
Каравида го најдое,
Го најдое, г' извадие,
И пак него г' аризае,
Зашт му сестра загубие.

184.

МИТРЕ ПОМОРЈАНЧЕ И МАРИА БЕЛОГРАДСКА

Посвршил се Митре Поморјанче
Ја посврши Марја Белогратска.
Бог го убил Петре Вајрадинче!
Зашто беше Петре кувенџифче,
Ја преврши кир бела Мариа.
Дури ми ја прстен прстенвало,
Поарџило три тоари азно,
От како је прстен прстенвало;
Што напраи прстен над прстена,
Што напраи бурма позлаштена,
А на бурма камен безценети,
Што напраи до три злати венци,
А на венци камни безценети;
Си поарџи уште три тоари,
Се сторие шес тоари азно.
Си дочуло Митре Поморјанче,
Дома појде мошне умилено,
Р'це кршит от бели колена
Глаа крши от бели бедени,
С'лѕи ронит по бели пазуи,
От пазуи по бели скутеи,
Го догледа негва стара мајка:
„Ајти Митре, ајти синче мило!
Што си олку, синко, ујадвено,
Што ми рониш, синко, дробни с'лѕи,
Се во с'лѕи си се утопило,
Дури си ја земја завадило
От жаљои, Митре, от плакои?"
Не можеше мајке збор да даит,
Одвај Митре је отгоорило:
„Как да не су, мај ко, уплакано,
Как да не сум мошне ујадвано?
Бог го убил Петре Вајрадинче,
Вајрадинче Петре кувенџифче!
Што ми сторил големи намузлак,

Што напраил прстен нат прстена,
Што напраил до три злати венци,
Што наредил камни безценети,
Што поарџил шес тоари азно,
Ја превршил кир бела Мариа.”
Тога рече Митреа стара мајка:
„Ајти Митре, ај ти синко миле!
Аљ тоа те брига нашло?
Ај земај си малу многу азно,
Та собери младине мајстори,
Напрај си новаиа гемиа,
Та појди си во града Прилепа,
Прекупи си свила и коприна,
Прекупи си свиленн кошули,
Прекупи си медени елеци,
Што и носат свршени девојки;
Прекупи си чоа парангора,
Што праеt џубина за неести,
Нап'лни си новаиа гемија,
Откупи си млади гемиџии,
Префрли се преку црно море,
Излези си во Белего-града.
Ко ке појдиш во Белего града,
Да си клаиш три млади тељали,
Да викает низ Белего града,
Да излезет свршени девојки,
Да купеет свила и коприна,
Белки, синко, ке ти се измамит,
Ке ти дојдит кир бела Мариа.
Ама, синко, да не ми се мамиш,
Стока надвор да не им изважаш,
Тук да дојдет во нова гемиа,
Да земает се што ке им требит.”
Како мајка си го научила,
Така Митре мајка си почуло.
Тој си зеде малу многу азно,
Та си собра младине мајстори,
Си напраи новаиа гемиј а,
Та си појде во града Прилепа,
Си прекупи свила и коприна,
Си прекупи свилени кошули,
Си прекупи медени елеци,
Што и носат свршени девојки;
Си прекупи чоа парангора,
Што ми праеt џубина за неести,
Си наполна новаиа гемија,

Си откупи млади гемиции,
Се префрли преку црно море,
Си излезе во Белего-града,
И си кладе три млади тељали,
Ко викнае три млади тељали:
„Излегвите, свршени девојки,
Да купвите свила и коприна!”
Тога рече кир бела Мариа:
„А егиди три млади тељали!
Јас ке дојдам прво на гемии,
Да си купам свила и коприна;
Ај речите на млад гемициа,
Да постелит платно бамбакерно,
От портите дури до гемиа,
Јас ке дојдам на нова гемиа.”
Му казае три млади тељали,
„Оти сакат кир бела Мариа,
Да постелиш платно бамбакерно”
И ми посла Митре Поморјанче
От гемиа дури до портите.
И си стана кир бела Мариа,
Се промена, лепо се наружи,
И си зеде триесет девојки,
Си отиде на нова гемиа.
Тога рече кир бела Мариа:
„А егиди младо праматарче!
Извади ни свила и коприна,
Извади ни свилени кошули,
Извади ни медени елеци,
Извади ни чоа парангора,
Што ми носат свршени девојки.”
Тога рече Митре Поморјанче:
„А егиди кир бела Марио!
Клетва имам от мојата мајка,
От гемиа стока не изважам;
От сте вие триесет девојки,
Секој насе ке си отберите,
Овде многу ке се забаите;
Нешто роса да не ми заросит,
Нешто ветар да не ми повеит,
Да огрдит свила и коприна;
Ај влезите в нована гемија!
И си влезе кир бела Мариа
А по неа триесет девојки.
И им фрли Митре Поморјанче.

Што им фрли свилена јоргана,
И им тури свила и коприна.
С опулие свршени девојки,
Да гледает свила и коприна.
Тога рече Митре Поморјанче:
„А егиди млади гемиции,
Али сега брака, аљ никога!
Одтурнете новава гемија,
Си имаме п' една на јунака.”
Одтурнале новава гемија;
А момички туку отбирает,
Што им требит се да си земеет.
Се испраи кир бела Мариа,
Си се најде стреде црно море.
Тога рече кир бела Мариа:
„А егиди Митре Поморјанче!
Што је овој унер што напраи,
Аљ ке беше от твоја умштина,
Аљ ке беше от твојата мајка?”
И је рече Митре Поморјанче:
„Умштината от мојата мајка,
Јунаштина от мене да знаиш.”
Префрлие преку црно море,
Излегое на крај на краиште.
Го догледа Митреата мајка,
Го пречека с голем калабалак.
Тога рече Митре добар јунак:
„А егиди млади гемиции!
Не вардите новава гемија,
Тук вардите свршени девојки,
Што ни дошле сами на гемиа,
Земајте си п' една на јунака,
Секој дома си да си одите.”
Си зедое млади гемиции,
Отидое сите при мајка си.
Митреа мајка унер ми сторила.
Три месеци свадба ми чинила.
И си рече Петре Вајрадинче:
„Арно сторил Митре Поморјанче,
Как му сториф, појке ми го стори,
Нешто атар пак не ми останвит;
Как се грабит свршена момичка!
Зари неа триесет појдое.

185.

## СТОЈАН И БОЈАНА

От Струга

Учи ме, мајко, карај ме,
Как да Бојана пограбам?"
„Учам те, синко, научам
Как да Бојона пограбиш.
Напраи црква срет село,
Сите девојки ке дојет,
И калешести невести
И црнооки вдоици,
И бела Боја ке доит,
Си стана Стојан сиромаф,
Напраи црква стрет село;
Сите девојки дојдое,
И калешести невести,
И црнооки вдоици,
Бела Бојана не дојде.
Си стана Стојан сиромаф,
Отиде дур при мајко си;
„Учи ме мајко, карај ме,
Как да Бојона пограбам?"
„Стојане, синко рогене!
Напрај чешма срет село,
Сите девојки ке дојет,
И калешести невести
И црнооки вдоици,
И бела Боја ке доит."
Си стана Стојан сиромаф,
Напраи чешма срет село;
Сите девојки дојдое,
И калешегги невести
И црнооки вдоици,
Бела Бојана не дојде."
Си стана Стојан сиромаф,
Отиде дур при мајко си:
„Учи ме, мајко, карај ме,
Как Бојана да пограбам?"
Учам те, синко, научам,
Напраи бафча стрет село,
Сите девојки ке дојет,
И калешести невести,
И црнооки вдоици,
И бела Боја ке доит."
Си стана Стојан сиромаф,
Напраи бафча стрет село;
Сите девојки дојдое,
И калешести невести,
И црнооки девојки,
Бела Бојана не дојде.
Си стана Стојан сиромаф,
Отиде дур при мајко си;
„Учи ме мајко, карај ме,
Как да Бојана пограбам?"
„Учам те, синко, научам,
Ти да си умриш от нафол,
Сите девојки ке дојет,
И калешести невести,
И црнооки вдоици,
И бела Боја ке дојдит."
Умрел си Стојан от нафол,
Дочуле сите девојки,
И калешести невести,
И црнооки вдоици,
Сите Стојана виделе,
Сите му пештеш отнесле;
Уште Бојана ја немат.
Бојана мајке је велит:
„Мајко ле, мила мајко ле!
От тебе изан си сака,
Јас да го видам Стојана,
Веке ми Стојан умрело,
Ке појдам да го целивам,
От него да се опростам;
Сите другачки појдое,
И јас, мајчице, да одам."
Мајко је изан је даде:
„Ај одај бела Бојана!
Да не се тамо забаиш."
Ми стана бела Бојана,
Влезе си в мала градина,
Си набра киска босиљок,
Секакво цвеке убоо,
Колку во дворј е ми влезе,
От мајко изан пак земат:

„Мајко ле, мила мајко ле!
Ја сега таму ке одам,
Да си го вида Стојана “
Колку Бојано отиде,
Во Стојанои дворои,
Писна Бојано да плачит:
,,Оф леле јунак, Стојане!
Душа да немат мајка ми,
Зашто те зеде на душа,
Зашто ми младо загина,
Дба не си се простифме!”
Отиде дур при Стојана,
Му кладе киска босилок,
Прибра се да го целиват.

Стојан ја фати за р'ка:
„Добре ми дојде Бојано!
Как се изл'жи мајко ти,
Како тебе пуштила?
Како ти тебе нар'ча?
Арно те госпот донесе,
Со тебе ке се кердоса.”
Појдое попој да канет,
Стојана да го закопвет.
Не го Стојана закопвет,
Тук' го Стојана венчае.
Кога ми дочу мајко је,
От умот ке се расипит.
Тие се двата венчае.

186.

Еднаква от Кукуш

Војник јунак мома сака,
Мома сака, мома брка,
Мома не го аресува,
Ареса го Граждоменка
Граждоменка вражка керка,
Пушти стројници за неја,
Стројници се назад врнаха,
Не га дават нејна мајко,
Неј ни теј ко, неј ни братј е.
Чудо стое војник јунак
Чудо стое, да се чуде,
Как да чине, што да чине.
Направи шарена чешма,
Дур шарена, дур писана,
Водата как лед студена,
Свет се бере, чешма гледе,
Чешма гледе, вода лие,
Граждоменка не ја пуштат,
Нејни тејко, нејна мајка,
Нејна мајко, нејна братје.
Та и вељат и говорат:
„Седи, сестро, ним си ходи,
Теб те л'жи војник јунак,
Тебе л'жк ке т' изл'же.”

Чудо стое војник јунак,
Чудо стое, та се чуди,
Как да чине, что да чине
Аа изла`же Граждоменка
зафати црква сред село
Га направи, га испиша
Светците дури зборуват
Свет се бере, да ја гледа,
Та и малко, и големо,
Та и Турци и кауре;
Граждоменка не ја пуштат
Нејна мајко и два братја;
Они вељат и говорат:
„Седи, сесгро, нем си ходи,
Тебе л'жи војник јунак,
Сака тебе да т' изл'же.”
Чудо стое војник јунак,
Как да чине, што да праве,
Как д' изл'же Граждоменка.
Тогѕј веле на сестри му:
„Варај сестри, мила сестри!
Ке се чинам жив мртовец,
Покриете ме с тенко платно,
Наредите дребни китки,

Па викните, пропеите,
Нел к' изл'жам Граждоменка
Па си легнал војник јунак,
Па легна војник се спростре,
Се чини жив мртовец.
Го покриха .с тенко платно,
Наредиха дробно цвеке,
Си викнаха да си плачат.
Расчуха малко големо,
Сите одат да го гледат.
Тогај веле Граждоменко:
„Варај мале, мила мале!
Да си појдам, да си видам,
Војник јунак моного троши
Много троши тој за мене,
Две задужбини направи.”
Тогај веле нејна мајка:
,,Моја керко Граждоменко!
Направи зелена китка,
Оту да му ја закачиш
Да закачиш, да го видиш.”
Граждоменко ја послуша.
Се промени, се накити,
Направи зелена китка,
Ја накити, ја шикоса,
Та си појде в војник јунак.
Се наведе китка да закаче;
Ка ја виде војник јунак,
Р'ка пушти, ја закачи;
Се заљубиха, се венчаха,

187.

Еднаква от Прилеп

„Учи ме, мајко карај ме,
Како Бојана да земам?”
„Учам те, сине, карам те,
Како Бојана да земиш,
Откупи си чивт волови,
Изорај бахча стрет село,
Извади вода студена,
Насади ружа црвена,
Загради црква Арангел,
И от навол ти умри си;
Сите девојки ке дојдет,
Црква Арангел да видет,
Водица да си залеет,
Ружица да си соберет,
Тогај Бојна ке доит.”
Изора бахча стрет село,
Изваде вода студена,
Насади ружа црвена,
Загради црква Арангел,
От навол Стојан си умрел,
Сите ми моми дојдоа,
Бела Бојана не дојде.
Бојана итра, преитра,
Сама Бојана не појде,
Туку ја пушти снаха си,
Водица да си залеит,
Ружица да си соберит.
Мајка му си го т'жеше:
„Стојане, синко рогене!
Сите девојки дојдоа,
Бела Бојана не дојде,
На умор пизма држала.”
И си отиде снаа је,
И је кажует Бојане:
„Сестрица, мила Бојана,
Вистина Стојан умрело.
Мајка му си го т'жеше,
Стојане, синко рогене,
Сите девојки дојдоа,
Бела Бојана не дојде,
На умор пизма држала.”
И се измами Бојана:
„Невесто, млада невесто!
Ај усучи ми свештици,
Лели вистина умрело.”
И је усука свештици,
Та си отиде Бојана,
Си собра цвеке ружица,
Си влезе в црква Арангел,

За да запалит свештица.
Кога в Арангел ми влезе,
Стојану мајке говорит:
„Не бој се, стрино, не плачи,
Не ти је Стојан умрело!
Нoѕете му се на потскок,
Р`цете му се на преграп,
Очите му се на поглед.
Прибрала се до јунака,
Ја претрабило Бојана;
Затвори црква Арангел,
И си ја венча Бојана.

188.

## ИВО КЉУЧАРЏИЈА И АСАН АГА

Што ми цвилит во темна з'ндана?
Аљ је змиа, али самовила?
Да је змиа пот камен би била,
Самовила во гора би била;
Туку ми је момче Асан-ага,
И ми цвилит и се милно молит:
„А егиди, Иво кључарџиа,
Подади ми дивит и калема,
И подај ми едно парче книга,
Да напишам таја бела книга,
Да је пуштам својѕе стара мајке,
Во з'ндана коски ке остаам.”
Се измами Иво кључарџиа,
Му подаде дивит и калема,
Му подаде едно парче книга.
Не је пушти своиѕе стара мајке,
Тук је пушти своиму побратиму:
„Хај егиди Имере бербере!
Да ме бараш во темна з'ндана,
От во з'ндан коски ке остаам,
Да собериш триесет момчина,
Кој не пијет вино и ракиа,
Кој ми немат ни татко, ни мајка,
Кој не знаит, како болит рана;
Да ми ходиш Пелистер планина,
Да ми ходиш на вода цветена.
Тамо ми је Ивоата сестра,
Со неа се триесет девојки;
Пет је држат поље от кафтани,
И је држат свилени р'каи,
Да је фатиш и да је пограбиш.”
Што је велит црноока мајка:
„А егиди Ружице девојко!
Ношеска сум ја лош сон видело,

Црно грозје во пазуи најдоф.”
Уште зборот не ми го дорече,
Ми је фати Имер берберчето.
Ког дочуло Иво кључарџиа,
И му пушти Имеру берберу:
„Пушти ми ја моја мила сестра,
Давам хазно кулику ти драго,
Тук пушти ми моја мила сестра!”
„А егиди Иво кључарџиа!
Хазна имам поике от тебе,
Пушти ми го дете Асан-ага,
Да ти пуштам твоја мила сестра.”
Тој го пушти дете Асан ага,
Тој је пушти неговата сестра.

189.

ЕМИН НИКОЛА, РАЈКО БОШКОИЌ
И РАЈКОВИЦА

Што је пљускот во гора зелена?
Али ми је змија присојница?
Али ми је оган изгорило?
Али ми је вода понесело?
Не ми било змиа присојница,
Нито оган ми ја изгорило,
Нито вода ми ја понесело.
Бог го убил Емина Никола!
Што го фати Рајка Бошкоиќа,
Што го фрли во темна з'ндана!
Не је з'ндан пусто како з'ндан ,
Вода имат дури до колена.
Пиштит Рајко како љута змиа;
В р'ка држит пиле соколоо,
И говорит Рајко Бошкоиќа:
„А егиди млади з'нданџиа!
Опитај го Емина Никола,
Што ме држит во темна з'ндана?
Нека сакат тој што ке ми сакат;
Не је з'ндан пусти, како з'ндан,
Вода имат дури до колена.”
И отиде млади з'нданџиа,
И отиде н' Емине Никола!
„А егиди Емине Никола!
Што го држиш Рајка Бошкоиќа,

Што го држиш во темна з'ндана?
Сакај нему што ке да му сакаш!”
„А егиди млади з'ндаnџиа!
Ја му сака до три добра благи:
Прво добра коња певлиана,
Второ добра сабја навалица,
Треќо добра прелепа невеста.”
И си појде млади з'ндаnџиа
И му кажвит Рајкое Бошкоиќе:
„А егиди Рајко Бошкоиќе:
Што ти сакат до три добра благи,
Прво добра коња певлиана,
Второ добра сабја навалица,
Треко добра прелепа невеста.”
И говорит Рајко Бошкоиќа:
„А егиди млади з'ндаnџиа!
Донеси ми калем и дивита,
Донеси ми едно п'рче книга,
Да је пишам на прелепа невеста;
Сама в дворје таа да му дојдит.”
Му донесе калем и дивита,
Му донесе едно парче книга
И написа на негоа нееста:
„А егиди ти млада невесто!
Ти ме знаиш на војска цареа,
А јас не сум на војска цареа
Бог го убил Емина Никола!
Што ме фрли во темна з'ндана,
Д' имат з' ошто, ни за ошто било,
Што ми сакат коња певлиана,
И ми сакат сабја навалица,
Уште сакат прелепа невеста.
Ти да зеиш коња певлиана,
Ти да зеиш сабја навалица.
Сама с тие во дворје да дојдиш,
Да ме пуштиш от темна з'ндана.”
Книга пушти по пиле соколоо
Ја однесе младе Рајкоице.
Колку книга таа поглеала
Вчас на нога таа се фрлила,
И си влезе в темни конушници,
Си изваи коња певлиана,
Ја однесе у Муса налбатин
Да укоит коња певлиана;
Па се врати во рамни дворои,
Си отклучи земните керали,

Си отклучи шарени ковчеѕи,
Си изваи рубо делибашко,
Се промени млада Рајкоица,
Ми се стори царев делибаша,
И си кладе самура калпака,
И пот него собра руса коса,
И си јавна коња певлиана,
И си зеде сабја навалица,
Си отиде н' Еминои порти.
Еднош клукввит, а два п'ти виквит:
„Ја излези Емине Никола!
Цар ме пушти за да ми отпуштиш
Да отпуштиш Рајка Бошкоиќа.
Што го држиш во темни з'ндани?”
Уште речта не ми ја доpече,
И го пупгги от темни з'ндани,
И го пушти Рајка Бошкоиќа.
„Ај ќ ојме више во Стамбола,
Со се Рајка и со си Никола!”
Говореше Емина Никола:
„А егиди царев делибаша!
Не носиме више во Стамбола,
Сакај мене ти што да ми сакаш!
Јас ти давам хиљада дукади.”
Говореше царев делибаша:
„А егиди Емина Никола!
Цар ми даат колку да си сака,
Туку ојме више во Стамбола?”
Кинисале дури до полп'ти,
И си сегна во бела пазуа,
Си изваи сабја навалица.
„А егиди царев делибаша!
Ето пуштиф Рајка Бошкоиќа,
Не губи ме, ни носи ме в Стамбол!”
И та истај сабја навалица,
Му пресече р'це до рамена,
Му одврти нодзе до колена,
Му одврти очи от глобои,
И го кладе н' една раскрсница,
И го дарва два ж'лта дукада.
„Так да зниш, Емина Никола,
Јаска не сум царев делибаша,
Туку ја сум млада Рајкоица !”
Се поврати му пособра стока,
Си го зеде Рајка пред себе си,
И си ојде на рамни двореи.

190.

## СКЕНДЕР-БЕГ

Попленал ми **С**кендер-бег
Јовче поле Битољско,
Ми попленал Скендер-бег
Едно мало девојче,
Девојче и Латинче,
Та го фати за р'ка
Та ја фрли на коња.
Кога бегот бегаше,
Тиок ветар вееше;
Момето ми плачеше,
Ситна роса росеше;
Момето се насмеа,
Јесно с'нце угреа,
Латински му зборвеше:
„Море бегу, Скендер-бег!
Немој да ме поплениш,
От си имам три браќа
Татко и мајка ме даваt,
Брат Никола не дават;
Ке ме дадет Алај-бег
Алај-бег за сина;
Ке напраит ќуприа
Со два драга камења,
Со дробнего бисера
За малего Мефмеда.

191.

## СУЛТАН СЕЛИМ И САЛАКИН.ТОДОР

Книга пишет цара Султан Селим;
Али пишит кому ке ја пратит?
Ке ја пратит Салаким Тодору,
Што му сакат до четири добра
Прво добра убаа нееста,
Второ добра крстетна бајрака,
Треќо добра негва брза коња,
А четворто село Калофео. -
Книга пеит Салаким Тодора,
Книга пеит, градум с'лѕи ронит.
Го догледа млада Тодорица,
И му рече млада Тодорица:
„А Тодоре мои господине!
Што те тебе нужба дотерало,
Книга пеиш, градум с'лѕи рониш?
Тога велит Салаким Тодора:
„А егиди убаа неесто,
Да ти кажам, та што ке ми чиниш?"
И му рече млада Тодорица:
„Ако немам ја што да ти чинам,
Како жаљаш, и јас да си жаљам."
И је кажвит Салаким Тодора,
Што допуштил цара Султан Селим,
Што ми сакат до четири добра:

Прво добро убаа нееста,
Второ добро крстетна бајрака,
Треко добро моја брза коња,
А четврто село Калофео.
Сити добро ја да и прежаљам,
Ама тебе како да прежаљам!”
И му рече млада Тодорица:
„А Тодоре, мое господине!
Тоа гајле ич да го не бериш;
Тук прати му една бела книга,
Бела книга црно написана:
А егиди цара Султан Селим!
Ти ми сакаш до четири добро,
Не ти даам четири камења.”
Како ука што го научила,
Така си ја нееста почуло;
И му прати назот бела книга.
Кога царот книга ми отпеа,
Тогај ми се мошне наљутило,
И ми пушти Турци Јаничари;
Ископае л'гами пот земи,
Ми појдое во земни керали,
Да украдет млада Тодорица.
Тодор седнал на диван високи,
Да си ручат ручег господарски
Со негоа мила стара мајка,
И си држит нивно м'шко дете.
И си зеде млада Тодорица,
Да наточит вино тригодишно.
Кога виде чудо и големо!
Во керали Турци Јаничари,
И сакает Турци да ј а грабат,
И им рече млада Тодорица;
,,А егиди Турци Јаничари!
Аљ сте умни, али сте будали?
Вие мене што ме задирате?
Да не сум си млада Тодорица,
Тук сум си црна робинчица;
Тодорица на диван си седит.
Кажете ми з'ошто ја барате,
Тодорица ја да ја измамам,
Јас овдека да ви ја донесам.”
И је велет Турци Јаничари:
,,Не допуштил цар Султан Селим,
Да грабиме млада Тодорица,
И при цара да ја отнесиме.”
Ја пуштие млада Тодорица;

Си отиде на диван високи;
Си седнае и се наручае;
Тога велит млада Тодорица:
„А Тодоре мое господине!
Ручек ручам манџи господарски,
А во срце древја и камења!
Што ми дошло чудо и големо!
Во керали Турци Јаничари;
Што допуштил цара Султан Селим,
И допуштил мене да грабеет.
Кога слегоф вина да наточам,
Тога најдоф Турци Јаничари,
Им се казаф црна робинчица,
И от р'це ја от ним избегоф.
Сега ние како ке праиме?”
Тога влеит Салаким Тодора:
„А егиди убаа неесто!
Тоа гајле ти да го не бериш,
Лели дошле скришем во керали;
Ти да седиш на диван високи,
Да си држиш наше м'шко дете.”
И си стана на нога јуначка,
И си зеде своја брза коња,
И си зеде ж'лта боздогана,
И си зеде своја остра сабја,
И си зеде крстетна бајрака,
И је рече н' убаа нееста:
„Ти да пулиш крететна барјака,
Дури стоит гајле да не бериш;
Ако паднет крстетна барјака,
Тога порти сама да отвориш;
Кога влезе во земни керали,
Едни Турци со сабја исече,
Други Турци со коња изгази,
Си направи крви до колена,
Си навали крстетна барјака,
Во крвите коња му пропадна.
Тога писна млада Тодорица,
Да ми пиштит т'ги со гласои;
Је се стори оти го загубиле.
И је викна Тодор од керали:
„М'лчи, м'лчи, млада Тодорице,
Оти Турци не ме изагубие,
Сите Турци овде и посекоф.”
И си слезе млада Тодорица,
Што да види чудо и големо!

Сите Турце н'тре посечени;
Се качие на диван високи.
Ми дочула цара Султан Селим,
Сите Турци му и загубиле,
Не му падна голема лутина,
Тук му даде голема пештеша,
Пештеш даде една брза коња,
И му даде една остра сабја.

192.

МИТРЕ И СЕСТРА АНГЕЛИНА

Седнал Митре с мајка да вечерат,
Вечерает лакардии чинет:
„Ајти мајка, ајти мила мајка!
Как си немаф една мила брате,
Али брате, али мила сестра?"
„Ајти Митре, ајти синко мили!
Али знаиш, синко, аљ паметвиш,
Кога беше, синко, плен по земи,
Ти имаше една мила сестра,
Мила сестра моме Ангелина,
Ти ја плена Дервиш-бег Војвода."
„Ајти мајка, ајти мила мајка!
Не кажви ми кој ми ја попленал,
Тук кажи ми кун к'де отиде."
„Ајти Митре, ајти синко мили!
Тој отиде преку црно море."
„Ајти мајка, ајти мила мајка!
Ај меси ми пребела погача,
Нап'лни ми две здравици вино,
Јас ке одам сестра да ја канам,
Да ја канам сестра на првиче,
Бељки ке се писма забораат."
И си стана негва стара мајка,
Му умеси пребела погача,
Му нап'лна две здравици вино.
И си јавна своја брза коња,
Си се фрли в она црно море.
Први петли кога пропеае,
Митре беше стреде црно море,
Кога ми се зора обзорило,
Си излезе на крај на краиште.
Тамо најде три млади робини,

И им велит Митре добар јунак:
„А егиди три млади робини:
„К'де седит Дервиш-бег Војвода?”
Тога велет три млади робини:
„Ајти тебе незнаена дељо!
Сами му се куки познавает,
Пусти порти му се челикои,
На бедени глаи наредени,”
Си отиде Митре дури тамо,
Еднош кљуквит, а два п'ти виквит:
„А излези моја мила сестра,
От' сум дошол, сестра, да те канам,
Да те канам, сестра, на првиче!”
Тога велит негва мила сестра:
,,Не је кабиљ, брате, да ме каниш,
Тук ајде да се издумаме,
Дур не дошол Дервиш-бег Војвода,
Тој је сега в гори на лоење.”
Си отидве*) на диван високи,
Си ставие манџи господарски,
Изваие и бела погача.
Тога велит сестра Ангелина:
„Ајде брате, сега да поспиеш,
Јас ке сторам голема чудеса.”
И си легна Митре да поспиет;
И си стана сестра Ангелина,
Му фрлила дробнаго синџира,
Си умеси пребела погача,
Си ја меси се от баљваица.
И си дојде Дервиш-бег Војвода;
Тога велит млада Ангелина:
„Добро дојде Дервиш-бег Војвода!
Ево имат три дни и три нока,
К'де шеташ низ гора зелена,
Ништо лов ти не си улоило;
А ја седам на диван високи,
Голем лов ј а сум ти улоила,
Моего брата, твоет душмана,
И го кладоф во дробна синџира.”
Тога рече Дервиш-бег Војвода:
„А егиди убава неесто!
Ај стави ми малу да ручаме!”
Му је стави белана погача,
Што ми беше се от баљваица,
И му тури вино тригодишно,

*) Отидве - отидоха

И во вино биљки чемерлики.
Се наруча Дервиш-бег Војвода,
И си легна малу да поспиет,
И си стана млада Ангелина,
Му нарани негва брза коња,
Му нарани сено чемерлио,
Си отклучи шарена ковчега,
И си собра малу многу азно;
И си дојде при милото брате,
Му изваде дробнана синџира,
И му рече сестра Ангелина:
„Стани, брате, сега да бегаме,
Али сега, брате, аљ никога!
И си стана Митре добар јунак,
И си зеде до два добри коња,
Си побегна преку црно море,
Си најдое нивна стара мајка,
Как и виде нивна стара мајка,
Как и виде, начас душа даде.

193.

КРАЉ И РУСАНТА КРАЛИЦА

Заплакала Русанта кралица
И ми дојде краљот господине,
И говорит краљот господине:
„А егиди Русанте кралице!
Што те нужба тебе дотерало,
С'лѕи рониш по бели образи?
Аљ доноси бисерни гердани?
Аљ износи руо копринено?”
Говореше Русанта кралица:
„А егиди крале господине;
Не износиф бисерни гердани,
Не износиф руо копринено;
Туку е'о за девет години,
Никако сме чедо не виделе,
Та ни женско, краљу, та ни м'шко.”
И говорит краља господине:
„Али си се сама не узнала?
Аљ не глеаш црвена долама?
Кога дојде за мене невеста,
Долама крај со крај ти идеше,
Ама сега крај со крај не идет.”
Мало време што си постојала,

Постигнала лудо м'шко дете.
Го повила во кумаш пелена,
И го клала во злата лељајка,
И го пови со срмени повој,
И го кладе во среде двореи,
В среде дворои на мрамор плоча,
С нога го љуљат, с уста му пеит,
„Нани, нани лудо м'шко дете!
Нани, нани, страдвало те татко!
Нани, нани, жедвала те мајка!"
И је дочу Краља господине:
„А егиди Русанта кралица!
Зашто к'рниш лудо м'шко дете?
И си влезе в шарена одаа,
Си отклучи шарека ковчега,
Си изваи платно бамбакерно,
Го смолоса платно бамбакерно,
И је зави Русанта кралица,
Је закопа в земја до колена,
Је смалоса нејѕе руса коса,
Је запали нејѕе руса коса.
Горит коса дур' до црни очи;
Говореше Русанта кралица:
„А егиди Краљу господине!
Прости мене големи кабает,
Не гори ми мое бело лице,
Што си го често ти целуваше!"
„Тука гори, тука да изгориш,
Ако немаш жаљба за детенце!"

194.

ЕДЕН СИН И МАЈКА

Што ј е штама на горна долна земја
Ели ми је м'тна вода носит?
Ели ми је силен огон горит?
Ели ми је силен паша биет?
Та не ми је м'тна вода носит,
Нито ми је силен огон горит,
Нито ми је силен паша биет;
Туку ми је таа црна чума,
Шта удрила се ми поморила.
Не ми биет староно и младо.

Тук' ми биет кој дека је јунак,
Што удрила еден син у мајка,
Го удрила и го поморила.
К'та ден му мајка на гроб одит,
К'та утро, „синко, добро утро”;
К'та вечер, „синко, добар вечер!
Топла ли је, синко, земна кука?
Мека ли је земјана постеља?
Меки ли је каменот позглава?”
От жаљови земја проглвори:
„Топла ми је, мајка, земна кука,
Мека ми је земјана постеља,
И мек ми је каменот позглава:
Немој к'лни, мај ко, црна чума,
И тај а ј е, мајко, пот повеља,
Туку к'лни Имера бербера,
Што остаи перче каркмалиа,
Да ми лежит змиа тројноглаа,
Со дванаесте мали змиуљчина.”

195.

МИТРЕ И ЧУМА

Посвршил се Митре добар јунак,
Се посвршил неста от далеку,
Колку прстен ми е прстенвало,
Си отиде во града Стамбола,
Три години тамо си седело,
Си спечали три тоари благо,
Си киниса дома да си идет.
Конак стори во пустоно Скопје;
Ми преспало, на утро ми стана,
И си зеде до четири коњи,
Си отиде вода да напиет.
На бела чешма вода и напило,
Тамо најде една стара баба,
И је рече Митре добар јунак:
„А егиди баба, стара баба!
Што ќа бидит ова чудно чудо,
Скопје град ја сум нокевало,
С'де слушам петли к'де пејет,
Петли пејет и кучина лајет,
Љуѓе нигде, бабо, не сум видел.”

Тога вели она стара баба:
Ајти Митре, ајти синко миле!
Јас не сум си, синко, стара баба,
Тук сум си, синко, црна чума!
Сите љуѓе, синко, избегале.”
Тога велит Митре добар јунак:
„Жити бога, бабо, жити душа,
Погљај го, бабо, пусти дефтер,
Аљ сум и ја на дефтер писано!”
Го поглеа баба пусти дефтер
Го погледа и на час му рече!
„И ти, синко, овде си написан,
Живот немаш, синко, баре три дни,
В еден ден, синко, ке загиниш.”
Тога је се Митре милно молит;
„Ти се мољам, бабо, жити бога!
Три дни теир, бабо, да ми сториш,
Дур' да појдам при моја нееста;
Оту имат токму три години,
Како сум ја, бабо, посвршило,
Баре с очи не сум ја видело.”
Та му рече „ајде, синко, одај!”
Си тоари три тоари азно,
Си отиде при млада нееста,
И је клукна на нејѕини порти:
„А излези, моме Ангелино!
Еднош со очи да си се видиме,
Оти сега ја ке си загина!”
Ми излезе кутра Ангелина,
И се спушти р'ка му целива;
Еден тоар азно је остаи.
Си отиде при негоа мајка,
И си викна Митре добар јунак:
„А излези, моја стара мајкод
Колку да се мие отпростиме,
Оти сега ја ке ти загинам!”
Му излезе негоа стара мајка,
Излегое негој мили браќа,
Растварие два тоара азно;
Колку мајка сина прегушнала,
Прегушнала и го целивала,
На час Митре тога душа даде.
Мила мајка коса си искина,
Мила сестра како пиле пиштит,
Мили браќа глаи си кршеет
От жаљање за Митрета малечек.

Го држае три дни незакопан,
На четврти унер ми сторие,
Му собрае попој и владици
Со голема чес го закопае.

196.

О т   П р и л е п

Цар Селим, Дојколе, се подервишило,
Си облекол, Дојколе, бело руво,
Да излегол, Дојколе, на Велигден,
Да и гледат, Дојколе, кај играет,
Излегоа, Дојколе, кметоити,
Как на Прилеп, Дојколе, бегоите,
Излегоа, Дојколе, кметиците,
Как на Прилеп, Дојколе, беџиците;
Излегоа, Дојколе, младоженети,
Как на Прилеп, Дојколе, спахиите;
Излегоа, Дојколе, невестите,
Как на Прилеп, Дојколе, спахиците;
Излегоа, Дојколе, ергените,
Как соколи, Дојколе, по гората;
Излегоа, Дојколе, девојките,
Как еребици, Дојколе, обружани,

197.

КРАЉ, КРАЛИЦА И РУЖИЦА ДЕВОЈКА

Краљ, кралицаројно вино пијет,
Краљу слуга Грче азнатарче,
А кралице Ружица девојка.
Краљот ли је кралица велеше:
„Еј кралице, еј господарице!
Ајде да си слуга да си размениме,
Кралице је не добро паднало,
Изваила едно фрушко ноже,
Измахнала назад ноапаку,
Ја удрила Ружица девојка,
Ја погоди меѓу двете очи,
Је изваде обе црни очи.
Се расплака Ружица девојка:
„Леле боже, за црните очи!”

Кралица је Ружице говорит!"
М'лчи, м'лчи, Ружице девојко!
Ке ти даам до два бели града,
Да си гледаш до кога си жива."
М'лчи, м'лчи, Ружица девојко!
„Да ти слепам до две бели града,
Кога немам очи да и глеам!"

198.

РУЖИЦА ДЕВОЈКА И ТРИЕСЕТ МОМЧИНА

Седнале ми триесет момчиња,
Седнале ми покрај црно море;
Слуга служит Ружица девојко,
Слуга служит, лепо им говорит;
„А егиди триесет момчина!
Ако можам сем слуга да чинам,
Ја не можам сем љубов да бидам;
Кој је јунак от јунака роден,
Да си слечи рубо копринено,
Да облечит панѕур кошуља,
Да си земит штица челикоа,
Да препливат преку црно море,
Да излезит на крај на краиште,
Тамо има злата јаболцница,
Да си скинит три златни јаболка,
Ја со него љубов ке да бидам."
Сите ми и глаи наведое,
Ељум еден глаа не наведи;
И си стана на нога јуначка,
И си слече рубо копринено,
И си зеде штица челикоа,
Си се фрли п' она црно море,
Ми излезе на крај на краиште,
И си најде злата јаболшница,
Не си скина три злата јаболка,
Јаболшница от корен откорна.
Си преплива преку црно море,
Ја донесе на чесна трпеза.
Ко' го виде Ружица девојко,
И си стана на јуначка нога
И се спушти в очи го целива,
Си ја фати за десна р'чица,

Си поведе триесет момчина,
Си отиде при својата мајка.
Зафатие свадба да ми чинет,
Малку свадба токму три месеци.

199.

ЈОВАН И МАЈКА МУ

Јован мајка мошне додеваше
Мајка му се љуто наљутила,
Јована го љуто прок'лнала:
„А Јоване, а синко рогене;
Зашто олку, синко, ми додеваш,
Да би дал бог да се попалаиш,
Та да поидиш во гора зелена,
Да се сториш, синко, сури елен.
Зиме да зимвиш студени осој,
Лете да летвиш горешки присој,
И да ми шеташ токму три години,
На четворти умот да ти дојдит!"
Назад синот клетва је вратило,
„Ајти мајка, ајти мила мајка!
Како велиш клетва да ти бидит;
Ја да ти се, мајка, попалаам,
Кога ке се мајка, попалаам,
Ко' ке појда во гора зелена,
Да би дошол Корун кесеџиа,
Да б' загубил сина поголеми,
Да ти плени стока богатиа,
Да ти земит девет тавли коњи,
Да ти земит три млади неести,
Невестите за црни робини,
И дечиња луди телчарчина,
И ти сама гускарка да бидиш,
Да ми пасиш гуски на п'тишта!"
Како што се клетва изк'лнае,
Так им се клетвите фатие.
Млади Јован си се попалаи,
И ми појде во гора зелена;
И ми појде Корун кесеџиа,
Му загуби брата поголеми,
Што ми рече сите се сториа.
Колку дојде четворта година,
Умот дојде тога на Јована;

Ми киниса дома да ми идеј,
И си вижат своја стара мајка,
К'де пасит гуски на п'тишта.
Тога велит Јован добар јунак:
„Леле мајка, леле мила мајка!
Како си се клетви изк'лнафме,
Така клетви, мајко, не фатие;
Научи ме сега што да чина,
Зашто немам една добра коња."
И му рече негва стара мајка:
„Ајти синко, ајти мила синко!
Да ти кажам, синко, шта да чиниш,
Да си појдиш в стара кобилица;
Таја ми је, синко, изтерана,
Ево имат за девет години,
Таја, синко ни је наљутена,
Зашто сме ја, синко, истерале,
Истерале волци да ја јадат,
Да је молиш со галеми мољби,
Таја ми је умна и разумна."
Како мајка си го научила,
Јован појде во Стара планина,
И је рече на стара кобила:
„Кобилице, моја мила мајка!
Жити помин што си поминала,
Поминала во нашата куќа,
Ајде сега со мене да дојдиш,
Да одиме мие у Коруна,
Да бараме и стока и љуѓе."
Кинисае и си отидое,
И ми викна уште от далеку:
„А излези Корун кесеџиа!
Ела еднош да се обидиме,
Обидиме јунак .со јунака,
Како губиш мое мила брате,
Мило брате, како рудо јагне,
Како грабиш моја мила стока!"
Се измами Корун, ми излезе,
се спушти Јован добар јунак,
Си го фати за тенки рамена,
До колена в земи го закачи,
Со кобила пот нозе го изгази;
И му зеде Коруноа сабја,
Му пресече негва добра глаа,
И си зеде три млади неести,
И си зеде с'та своја стока,

После зеде и негоа стока,
Си излезе надвор по п'тишта,
Си ја зеде своја стара мајка,
И си зеде свои луди деца,
Си отиде во својата кука;
И је вели Јован добар јунак:
„Радви ми се, моја мила куќо.
Чесна биди, как што ми си била!”

200.

ЕЛИН ДОЈКА

Попитале Елин Дојка
Горна долна Руменлиа
Три години на далеку.
Мајка Дојка не дааше,
Девет браќа ја дадое,
Зашто беше на далеку,
Кога к' одет на првиче,
Коњи да се најавает,
Пушки да се нафрљаeт,
I,Iилит да се наиграет.
Мајка љуто и прок'лна:
„Море синко, мили синко!
Зашто Дојка је оделифте
Три години на далеку,
Кога Дојка к' извадите,
Да внесите црна чума,
Црна чума и панукла,
И дробнана сипаница,
Сем да девет пособерит,
Со се ваши луди деца.”
Како мајка прок'лнала,
Така клетва се фатила.
Кога Дојка извадое,
И им дојде црна чума
Црна чума и панукла,
И дробнана сипаница,
Сите девет и пособра
Со се нивни чуди деца,
С'де мајка је остаи.
Се сторила мила мајка
Пуста сина кукаица,
Да ми кукат дење ноште.
Елин Дојка што чекала,
Ми чекала три години,
Да је дојдет девет брака,
Да ја канет на првиче.
Елин Дојка заплакала
Мошне мошне жалоито:
„Леле боже, мили боже!
Лели браќа ме дадое
Ме дадое на далеку,
За да идет на првиче,
Как ме брака не викнае!
Ели сите м' остаие,
Најмалиот брат Костадин
Как ме мене забораи,
Што во мене се к'лнеше
Малу многу жими Дојка!”
Богу му се нажалило,
И је пушти еден ангел
Еден ангел от небеси,
Је го крена Костадина,
Што му ангел напраило
От плочата погачица,
От киурот чутурица,
И му рече Костадину:
„Ајде сега да си одиш
При твојата мила сестра,
Да ја каниш на првиче.”
Начас појде да ја канит.
Кога Дојка го видела
Се спуштила, го гушнала:
„Леле брате, мила брате!
Што си олку расипано?
Лели беше ти поличен
Ти от сите девет брака!”
И Костадин што је рече:
„Мори сестро, мила сестро!

Како да сум сестро личен?
Ево имат три години
Болен лежа на постеља.
Туку ајде земај си го
И твоето м'шко дете,
Тебе дома ке те носам
Да ја видиш наша куќа."
Си зедое м'шко дете,
Си зедое брза коња,
Си тргнаа да си одет.
И одиле што одиле,
Колку пошле крај црквата,
Ми пропеа едно пиле,
Едно пиле од древјата:
„Мори желна Елин Дојке!
По кого си кинисала,
По мртвего Костадина!"
Се зачуди Елин Дојка,
Што ј е пиле, што ми пеит.
И си рече Елин Дојка:
„Белки пиле ми се смеит,
Зашто ми је брате болно,
Ми је мошне расипано."
До црквата си појдое,
Мило брате је загина.
Се зачуди кутра Дојка,
Што да чинит, как да чинт.
Си отиде дури дома,
Што да видит чудно чудо!
Пусти порти затворени,
Дворје пелин обрастени,
А во дворје мила мајка,
К'де кукат дење ноште
Како сина кукаица.
Колку Дојка ми отишла
До неиѕина милна мајка,
Мајка си ја прегушнала.
Како си се прегушнае,
Така си се удаие
От жаљање, от плачење;
А Дојкино лудо дете
Пот ноѕе го изгазие.
Таква била лоша клетва.

201.

## ТОДОРА КЕРКА

Личба се в града личила,
„Кој ми је кадар и вреден,
На силна војска да одит;
Кој ке на војска не одит
От тимар ке го истаам."
Сите на војска пратие,
Кој сина, кој мили мнука;
Сиромах Петко немаше
Ни сина, ни мили мнука,
Ељум што Петко имаше
Токму за девет девојки.
Петко низ дворје шеташе
И дробни с'лѕи ронеше,
Бели си р'це кршеше
От свои бели рамена;
И дробни с'лѕи ронеше
По свои бели образи,
Дур' ми и дворје завади.
Си го доглеа Тодора,
Тодора најмала керко;
Тодора лепо говорит:
„Егиди татко сиромаф!
Што ми те нужба дотера,
Та дробни с'лѕи ми рониш
По свои бели образи?
И твоја глаа си кршиш
От твои бели рамена?
И бели р'це си кршиш
От твои бели колена?"
„Егиди керко Тодора!
Како да с'лѕи не ронам?
Како да р'це не кршам?
Личба се в града личила,
Кој ми је кадар и вреден
На силна војска да одит;
Кој ке на војска не одит
От тимар ке го истаам.
Сите на војска пратие
Кој сина, кој мили мнука;
А ја си нема никого

Ни сина, ни мили мнука,
От тимар ке ме истаит!”
Тодора лепо говорит;
„Егиди татко сиромаф!
Аљ тоа гајле те нашло!
Влези си земни керали,
И во темни конушници,
Потседлај коња шарени,
Јас ке ти одам на војска?”
Си стана Петко сиромаф,
Влезе в темни конушници,
Потседла коња шарена.
Таја си влезе в керали,
Изваде руо јуначко,
И ми се лепо промена.
Си ј авна коња шарени,
Си зеде барјак крстетни,
На појас ж'лти боздоган,
В пазуа сабја димискиа,
Та ми отиде на војска.
Војвала што ми војвала
Токму за девет години;
Кога от војска идеше,
По стрет чаршиа трчаше,
Сама си песма пееше:
„К'де се чуло, видело,
Момичка војска да војвит
Токму за девет години,
Никој да не ја узнаит,
Дури се сама казала!”
Кога је песма слушае,
Сите ми се почудие.

202.

ДЕВОЈКА ХВРЉАТ КАМЕН

Собрале ми се набрале
До триста млада момчина,
Тие да камен фарљает,
Кој ке се камен натфрлит.
Сите се редум редиле,
Никој го камен натфрли.
Кога го зеде девојка,
Сите и камен натфрли;
Тога ми велит девојка:
„Еј вие младд јунаци!
Харам да ви је улефе
По двесте, триста грошеи,
Кога се најме девојка,
Сем да ве камен натфрлит!”

203.

НЕВЕСТА ЗАГУБВИТ ТАТАРИ

От како петли пеае,
Низ гора кој ми помина?
Поминае ми, минае
Китените ми сватои
Со најхубава невеста.
Задале ми се Татари,
Татари, црни Арапи,
Уплашили се сватои,
Туриле млада нееста
Со едно млада деверче.
„Дали си туфек фарљало,
Дали си сабја тргало?”
„Невесто, млада невесто!
Нито сум туфек фарљало,
Нито сум сабја тргало!”
Тога ми млада нееста
Запрегна поли, р'каи,
Си фрли дулак от глаа,
Си фрли туфек на рака,
И остра сабја во уста.
Фрљала што ми фрљала,
Истајла сабја от уста
На онје црни Арапи,
И загубила Татари
Татари црни Арапи.
Собрале ми се сватои,
Та отидое дома си.

## О В Ч А Р С К И

204.

СЕВДА И ПЕЈКО

Севдо, Севдо, Севделино,
Гиди росна детелино!
Севдин тејко овчар главил,
Овчар главил левен Пејка,
Да ви пасе сиво стадо.
Севда мома ми си љуби
Ми си љуби левент Пејка.
Ја разбраха сељаните,
Та фатиха да се смеат.
Ка си дочу Севдин тејко,
Та си собрал сељането,
Та им веле, и говоре:
„Еј сељани, мили брака!
Сакам право да кажете,
Што чинува Севда мома?"
Тогај вељат сељанете:
„Коџобаши Севдин тејко,
Што не питаш да кажиме?
Накара ја Севда мома,
Да направи зелен зелник
Зелен зелник копривалник,
Да направи мали ручок,
Да го дигне на главата,
Да го носе на левен Пејка;
Па кинисај ти по неја,
Да ја неја ти преглеждаш,
С твоите очи да веруваш?"
Па си стана Севдин тејко,
Па си појде дури дома,
Та накара Севда мома,
Да набере росно зеље,
Да направи мали ручок,
Мали ручок лепи зелник,
Па си ст'ана Севда мома,
Не ми набра росно зеље;
Се засука, се запрегна,
Нел' измеси чисто тесто,
И засука зелен зелник,
Го испече го изврза,
Та го дигна на главата,
Ке го носе на левен Пејка,
Тргна кротко на големо,
Ке си носи мали ручек.
По неја ј е Севдин тејко,
Кинисал да ја преглежда;
На Севда не и текнува,
На назади да погледне,
Оти неја ја преглеждат.
Нел догледа левент Пејко,
Та искара шарен кавал,
Шарен кафал, пишан свирол,
Па си фати да си свире,
Дури свире, дур' кажува,
На Севда веле, говоре:
„Оти Севдо, не погледна
Не погледна на назади,
Оти тебе те поглеждат.
Ка си дојдиш в чаирето,
Да си свалиш мали ручок,
На бел камен да г' оставиш."
Ка си дочу Севда мома
Ка си дочу шарен кавал,
Нели она си разбрала,
Нели дојде на чаире

Во чаире на бел камен,
Там остави мали ручок,
И надзади се поврна.
Ка ј а виде неј ни теј ко,
Он назади се поврна,
Сељаните не верува.
Кога било замркнало,
Нел' дојдеа арамите
Та фатиха левент Пејка,
Кантил кучка отепаа,
Караманот го заклаа,
Карабашот приплашиа,
Та фатиха левент Пејка,
Му врзаха бели р'це,
Та фатиха да си вртат
Да си вртат сиво ггадо.
Стадо вртат, стадо блее,
Нинак нема да киниса.
Тогај веле левент Пејка:
„Арамии, мили брака!
Пуштите ми бела р'ка,
Подајте ми шарен кавал,
Да засвирам на сиво стадо,
Белки стадо ке киниса."
С' изл'жаха арамите,
Му дадоха шарен кавал;
Да засвире левент Пејка,
Дури свире, дур' зборува,
На Севда мома говоре:
„Севда, Севда, Севдерино,
Гиди росно детелино!
Ако спиеш разбуди се,
Ако сониш разсони се,
Ако седиш заслушај се,
Што ти веле шарен кавал; -
Ме фатиха арамите,
Кандил кучка отепаха,
Караманот го заклаха,
Карабашот приплашиха;
Бели р'це ми врзаха.
Што чини да чини теј ко ти,
Да соберит сељаните,
Да не стадо ке откинит."
Ка си дочу Севда мома,
Ка си доАгу, ка си разбра,
Тогај веле на тејка си:
„Што си седиш, мили тејка!
Стан' собери сељаните,
Да потераш арамите,
Оти стадо ти плениха."
Нели стана Севдин тејка,
Та си собра сељаните,
Та појдоха потерџии,
Пристигнаха сиво стадо,
Разбегнаха арамите.
Се врнало сиво стадо,
Врна се и левент Пејка.
Тогај веле Севдин тејка:
„Еј сељани, мили брака!
Кој ке се јунак отбери
Да оде да нар'ча,
Да нар'ча на Севда мома,
Да измеси до три фурни,
До три фурни бел пексимит,
Да заколе до три јунци,
До три јунци непрегнати."
Ка си дочу левент Пејка,
Та искара шарен кавал,
Дури шарен, дури пишен,
Та засвире т'жно, жално,
Па кажува на Севда мома
Што нар'ча Севдин тејка.
Ка си дочу Севда мома,
Сето Севда си разбрала;
Измесила до три фурни
До три фурни бел пексимит,
Па заклала до три јунци
До три јунци непрегнати.
Ка дојдеа сељаните,
Се готово си најдеа.
Севдин тејка заверува,
Оти Севда ми си љубе,
Ми си љубе левент Пејка;
И па за него ја даде.
Се љубиха, се зедоха
Се зедоха, се венчаха.

205.

## СТОЈАН И ГРОЗДАНА

„Брату ле, брату Стогјано!
Арам ти било јунаство,
Јунаство, брату, левенство,
Што ти плениха стадото
Сивото стадо рогушко
Рогушко стадо, калешо.”
Тогај он веле, говоре:
„Сестро ле, сестро; Марие!
Што ке ми чини јунаство,
Јунаство сестро, левенство!
На сон ме мене најдоа,
До триста души Арапе
Арапе, сестро, Татаре,
Та ми плениха стадото
Сивото стадо рогушко,
Рогушко, сестро, калешо,
И мен', сестро, ке пленеа,
Не жаљам, сестро, стадото
Стадото, сестро, калешо,
Току си жаљам косемот
С позлатените рогове,
Со стребрените копити,
Што ми вртеше стадото
За дванаесет овчаре.”
Тогај му веле сестро му:
„Што стоиш, брату, што гледаш,
Дека си, брату, арамасан,
Ке те дочуе армасница
И нејните верни дружки,
В очи шега ке £ се бијат.
Земи, брату, пишен кафал,
Оди на вишна планина,
На тиа ветки бачила,
Крај таја бела Дунева,
Засвири аровно, жаловно,
И да викнеш да привикнеш,
Ела, ела мој косеме,
К'д' си, да си, тук' да дојдеш
На ови ветки бачила,
Крај таја бела Дунева!”
Нели си дочул ќосемот,
Как' дочу и как разбра,
Та тргна тои н'а преди,
Пливна низ бела Дунева,
Заводе стадо калешо.
Триста го души бранеха,
Не можеха да и добранат,
Оште триста придојдоха.
Излезе на Вишна планина,
На тие ветки бачила.
Ка ги виде млади Стогјан,
Срцето му се разшени,
Закара сивото стадо,
Дојде право на сестро му,
Та £ веле и говоре:
„Сестро ле, сестро Марие!
Хитра си била, разумна,
Сакам да дојдеш на свадба,
Малце помошт да ми чинеш.”
Она му веле, говоре:
,,Тешка сум, брату, не можам
Не можам, брату, да дојдам;
Ке пуштам мома Гроздена,
Мојата мила штерка,
А твојата мила 'нука,
Колку при тебе да седи,
Да се не она премени,
Дан' она вонка излезе,
Оти је мошне хубава.”
Стана си Стогјан отиде,
Та зафати тешка свадба;
Му пушти мома Гроздана,
Колку при него да седе,
Колку да измет му чине.
Си удриха тапането,
Се собраха сватовето,
Па дојдеха кумовето;
И се премени млад Стогјан,
Се премени, се нареди,
Ке кинисат за невеста.
Гроздана мајка не почу,
Се премени, се нареди,
Та излезе вонка на двор,
Па се фати на орото
На орото на танецо,
Фати оро да играе.

Дојде свето се забрави;
Старците вино пијеа,
Оставиа они виното,
Во Грозде очи фарлија;
Женени камен фарљаа,
Оставиа они каменот,
Ио Грозде очи фарлиа,
Ергене оро играа,
Оставиа они орото
Во Грозде очи фарлиа;
Забравиха да си одат
Да си одат за невеста.
Дојде време за венчање,
Та фатиха да венчават
Гроздена сос млади Стогјан.
Поповето онемеа,
Кумовето ослепеа.
Тогај вељат кумовето:
„Питајте се, разпитајте се,
Да не сте нешто роднина!"
Тогај си Стогјан провикна:
„Како да не сме роднина!
Таја је от сестра мома,
Таја је на мене 'нука."
Поповете презборуваа,
Кумовете погледнаа.

СТОЈАН, ПЕЈЧЕ И ЦУЦА

206.

Се собрале, се набрале
Деветмина овчарињa
На Стојановото трло,
Стојановото бачило,
Да си јадат да си пијат,
Добар аинк да си чинат.
Та јадеха и си пиха,
От ден до ден три недели,
С вечерите шест недели.
Тогај веле млади Стојан,
Млади Стојан, млат кехагја:
„Варај ние мили брака
Деветина овчарињa!
Арно пихме и јадехме,
Добар аинк си чинихме,
Нешто облок не сторихме;
Ела да се обложиме,
Кој је кадар, кој је вреден,
Да си појде добро село,
В добро село Каменица,
Да изл'же Цуца мома,
И да ја тука донесе,
Голем бакшиш ке му дадам,
Половина сиво стадо
Со сѲ млади овчарчињa."
Ка си дочу левен Пејче,
Тогај веле и говоре:
„Јас сум кадар, ја сум вреден,
Да донесам Цуца мома."
Па отиде дури дома,
Та измесе шарен колак,
Го измесе, го испече,
Го кладе в шарена торба;
Па си појде в добро село
В добро село Каменица,
На Цуцени тешки порти.
Чукна, викна на портите,
Излегла је Цуца мома,
Она веле и говоре:
„Кои чука, кои вика
На нашите тешки порти?"
Тогај веле левент Пејко:
„Ела Цуцо, ми отвори,
Цуцо, ја сум левен Пејко."
Се пушти порти отвори.
Тогај веле и говоре:
,,На ти, Цуцо, шарен колак,
Да ми дојдиш на свадбата,
Да ми бидиш посестрима!"
На неја вера се фати.
Се промени, се нареди;
Нели тргнаха двајцата,
Па дојдоха крај трлото;
Не тегли Пејко в селото,
Току тегли во трлото.

Тогај веле Цуца мома:
„Варај Пејче, левен јунак,
П'тот не оди в селото.”
„Оди, оди, Цуцо моме!
Ке фатиме голем овен
Голем овен за свадбата.”
Ка дојдоха крај трлото,
Ка ги виде млади Стојан,
Си викна, и се провикна:
„Алал ти је сиво стадо!
Ке ј адиме, ке пиеме
Оште други три недели.”

207.

Ох! падна, падна Шар планина, де моме, де,
Та притисна три овчара, де моме, де,
Први овчар богу сја моли, де моме, де:
,,Дигни сја, дигни Шар планина, де моме, де,
Имам мајка, имам башта, де моме, де,
Іо мене ште жалат, Шар планина, де моме, де “
Втори овчар богу сја моли, де моме, де:
,,Дигни сја, дигни Шар планина, де моме, де;
Имам башта, имам мајка, по мене ште жалат;
Имам булка, имам сестра, по мене ште жалат.”
Трети овчар богу сја моли, де моме, де:
„Дигни сја, дигни Шар планина, де моме, де,
Имам мајка, имам татко, по мене ште жалат;
Имам булка, имам деца. по мене ште жалат.”

208.

НЕДА И СТОЈАН

Мори Недо, бела Недо!
Неда била на реката
На Ситница, на друмишта
Дека врват си п'тници
Си патници, си друмници,
Кираџии сос кириа
Сос кириа за Софиа;
Овчарето со овците,
Сос овците на планина;
Та врвеха изврвеха.
Најнапокон ке помине
Ке помине млади Стогјан,
Сос девет хиљади стадо,
С дванаесет овчарина,
С тринаесет клети псета.
Тогај веле млади Стогјан:
„Поможи бог, бела Недо,
С богум тебе да т' оставам!”
Неда не му поврнала,
Ни со очи погледнала,
Ни сос глава помахнала
Тога веле млади Стогјан:
„Тога на тебе д' останит;
Ако појдам на планина,
Да си ходам на стар хоџа,
Ке запишам рамна сн'га,
Рамна сн'га на тенка пушка,
Бело лице на бела книга,
Црни очи на пиштоли,
Тенки гласје на кавали,
Белким сама ке ми дојдиш
На планина, на вишина.”
Па киниса, та си појде
Та си појде на оџата,

Та записа бела Неда
Га записа, га зададе,
Дур да појде на бачило,
Нел се здаде бела Неда,
Неда боса, гологлава.
Тогај веле на овчаре:
„Ај овчари, мили браќе!
Фатејте си клети псета,
Фатејте ги, изврзејте,
Измолзејте сиво стадо,
Потсирејте пресно сирење,
Ето идит бела Неда.”
Нел' фатиха клети псета,
Измолзеха сиво стадо,
Потсириха пресно сирење.
Ето дојде бела Неда,
Ток' дојде близу Стогјана,
Тамо падна, душа даде.

209.

ЖЕЛНИК ПЕЈО

Си овчари вечерале,
Желник Пејо не вечерат;
Си овчари го викаа:
„Ела, Пејо, да вечераш!”
„Ој офчари, мој дружина!
Вечерајте, не чекајте,
Мене ми се не вечерат,
Срце ми се разсвирело,
Ке ми бидет спроти глава,
Ке ми бидит нешто коба.”
Уште речта не изрече,
Се задале арамии,
Го фатиле желник Пеја,
Му врзале бела р'це
Бели р'це на опаку,
Му туриле дробен синџир,
Дробен синџир на грлото,
Го терале со се стадо.

# А Ј Д У Т С К И

## 210.

Се собрале, се набрале
Сите земски арамии
Тамо долу во Ладово,
Да си дељат пуста стока
Пуста стока арамиска.
Што имаше едно Грче,
Ни се мерит, ни се токмит,
Туку шетат крос Владово;
Со баглама не свируват
И со уста не пејуват:
„Ак бог даит да развиат
Да развиат планините,
Да соберам дружината
Дружината арамии,
Да излезам по планина,
Да си земам три синџири,
До поредам млади робје.”

## 211.

### ЕНЧИЦА И АРАМИИ

Седнал е Диман чорбаџи,
Да јаде, оште да пие
Да пие и да сја весели
С негови девјат синови,
С негови девјат снашици.
Сичките јадат и пиат,
И са веселба весељат;
Најмлада снаха Енчица
Не јаде, оште не пие,
Ни с' веселба весели.
Диман ја тихо попита:
„Енке ле, снахо најмлада!
Зашто не јадиш и пиеш?
Гозба ми ти е малко?
Ил вино са е сваршило,
Виното, и ракиата?”
Енка Диману думаши:
„Димане свекре, Димане!
Ја ставај, свекро, сја скривај
С'с девет млади синови,
И оште девјат снашици
В девјат лакти скривалехчи!”
Диман ја верно послуша,
Поведе девјат синови,
И оште ос'м снашици,
Чи са скри в т'мни зевници.
Енка си сама остана,
Запрегна бели р'кави,
Замеси бели хљабови,
Ги опече на девет пешти,
Навали девет казана
Девет казана с молитва(?)
И оште девет с'с жито.
Таман молитвата овали,
И хљабовите сја опечат,
Шимшир са е порта хлоннало,
Равни с' е двори нап'лнило
С'с млади врли хајдути;
Енка си верно питаха:
„Енка ле, булка хубав

Каде ти е, Енке, стар Диман?”
Енка на хајдути думаши:
„Јунаци, млади јунаци!
Добре ми дошле, јунаци!
Вчера Димана заровихми
С негови девјат синови,
И оште ос'м снашици,
А ноштес молитва варја,
Утри шта хора да збирам,
Да хапнат и да помјанат.
Сега сте ви тука дошле,
Илате сеги да хапним
Да хапним и да помјанем
За Диманово проштење,
И за негови девјат синови,
И оште ос'м снашици.”
Хајдути седнали да јадат
Да јадат и да помјанат;
Енка им трапеза слагаши,
И измеќери прашташи,
Да идат право на конак,
Д' обадјат на биљук-башата.
Биљук башата довтаса
С'с триста души сејмени,
Исечи сички хајдути.

212,

СИРМА ВОЈВОДКА*)

Дека ѕе чуло видело,
Мома Војвода да бидит,
На седамдесет сејмени
На тија гори зелени,
На тија води студени?
Мома им веле говоре:
„Това сос људба не биват,
Това сос срдба не биват!
Земајте прстен от р'ка,
Врзејте прстен на бука,
Фрлејте редом на нишан;
Кој ке ударит прстенот,
Тој ке си бидет Војвода
И мене ке ме кердосат.”
Сите фрљаа со редом,
Никој ми прстен не удри.
Мома си веле, говоре:
„Подај ми, чауш, пушката!”
Пушката пукна от р'ка,
Падна ми прстен от бука,
Пак мома веле, говоре:
„Земајте камен фрлејте,
Кој ке ме мене натфрлит,
Тој мене нека кердосат,
Тој млад Војвода да бидет.”
Сите ми се редом фрљаа,
Никој се камен не натфрли;
Сирма ми камен натфрли
Десет чекори потамо;
И седамдесет дружина
Одбраа Сирма Војвода.

---

*) Таја песна је от Гаре, село од Долна Дебра - Сирма се роди во Дебарско село Тресанче. Девојка бидвеештем под м'шко облекло обходи как Војвода планините Бабинтрап, Стогово, Барбура, Карчин. Момците кои таја водеше, ја узнаха како девојка, кога је се скинаха петлиците от гр'дите. Таја на еден ден от Крушово појде в Прилеп и се врати назат; и от Крушово појде в Кичево т.е. на еден ден истрча растојание от осумнадесет часа. Таја се м'жи на еден Меак Б'лгарин от Крушово. Неја осумдесетгодишна видохме во Прилеп, и от устата нејѕина чухме за младоста је. В одајата је под перница држеше кубурите. полни и сабји, обесени на ѕидот, висеха нат неа.

Д. М.

213.

ГАНКА

Мама си Ганка питаше:
„Кажуват, мамо, хората,
Че си с Војвода ходила.”
Мама т'ј часто питала:
„Гањо љо вие през мене,
През мене бехте двамата,
Сношти т' мама видела,
Кога замина Војвода,
Хор јунаци след него млади,
Алена хор'гва носеше,
След него млади јунаци
Со д'лги пушки во р'це
И с т'нки сабли во уста
Долу в полето слезоха.
Војвода тебе продума:
„Добра ти вечер, Гано љо!”
„Дал ти Бог добро, либе ле!”
Па си Војвода отмина,
В поле за Султана отива,
Султана жив да улови,
Тешко имање да земе,
Тебе голема мина да даде.”

214.

БОСОЉ

С'брали с' се набрали
Се одбор млади јунаци,
До седумдесет јунаци,
Семко бил млад војвода,
Като ги Семко написа
Најнапокон иде млад Босољ,
Тај са на Семка молеше:
„Бае ле Семко, бае ле!
Пиши и мене на краја,
Макар с'м с'нлив и гурлив.”
Семко си Босаљ написа.
Отишли в Стара планина,
Семко си викна провикна:
„Кои ште са наемне
Срешто потера да иде,
Подир да си присрешне,
Родоп да ја пригледа?”
Никој не са наема,
Млад Босољ са е наемил,
Босољ на Семка думаше:
„Бае ле Семко, бае ле!
Ја дај ми твојата сабја
И ми дај твојата пушка,
Ја шта на просек да стана,
Потера да си пресрешна,
Родоп ште да пригледам.”
Си стана Босољ отиде,
И на друмишта заседна,
На крстоп'т полегна.
Еј че си иде потера,
Босољ подир погледна.
Него Арапче опозна,
Па на потера думаше:
„Че чувате ли, потерја!
Тука е сам си млад Босољ.”
Като си зачу потерја,
Та ми се назад поврна,
Босољ жив да улови.
Ка се разви млад Босољ,
Извади сабја френглиа,
Напред потера исече,
Току Арапче остана,
Та са Босољо молеше:
„Бае ле Босо, бае ле!
Ја ми глава не зимај,
Че с'м си еден у мајка!”
Босољ Арапче не слуша,
Черни му очи изврте,
Десна му р'ка отреза,
Та го на царја зaпрати,
Да види царја, да чуе,
Какви јунаци живејат.

215.

АЈДУТ ВЕЛКО

„Кој ште ти носи д'лгата пушка
Бојлија, хајдук Велко, бојлиа?”
„Нека ја носи Милош побратим
За мења, прво либе, за мења;
Ем да ја носи, ед да сја хвали
С'с мења, прво либе, с'с мења.”
„Кој ште ти јаха врањата коња
Дорјана, хајдут Велко, Дорјана?”
„Нека го јаха Милош побратим
За мења, прво либе, за мења.;
Ем да го јаха, ед да сја хвали
С'с мења, прво либе, с'с мења.”

216.

АЈДУТ ВЕЛКО

Израсло ми бадем дрео тенко високо,
Пот дрео је ајдут Велко сос мала мома;
Душек му је црна земја с трева зелена,
Јастак му је десна р'ка ајдут Велкоа,
Јорган му је злато небо со дробни ѕвезди.
Го догледа стара мајка ајдут Велкоа,
Љуто к'лнит стара мајка ајдут Велкоа:
„Да би дал Бог силен ветар из Будина града,
Да уборит бадем дрео тенко високо,
Да г' убодит ајдут 'Велко сос мала мома!”
Уште реч му недорече стара му мајка,
Ми повеа силен ветар из Будин града,
Го убори бадем дрео тенко високо,
Го убоди ајдут Велко сос мала мома.

217.

КАРА МУСТАФА

Болен ми лежи, море Кара Мустафа;
Дегиди болен Кара Мустафа!
Болен ми лежит, море, та ке да умрит;
Дегиди болен Кара Мустафа!

„Кој ке ти носит, море, д'лгата пушка?
Дегиди болен Кара Мустафа!"
,,Нека ја носит тој Ајдут Велко,
Зашто је боље јунак от мене."
„Кој kе ти носит, море, острата сабја?
Дегиди болен Кара Мустафа!"
„Нека ја носит тој Ајдут Велко,
Зашто је боље јунак от мене."
Кој ке ти јава та врана коња?
Дегиди болен Кара Мустафа!"
„Нека ја јава, море, тој Ајдут Велко,
Зашто је боље јунак от мене."

218.

На душа ти било нане, воденички камен!
Та зашто ме даде, нане, н' она лудо младо,
Н' она љуто кесеџифче, горско арамифче.
Ноkе му се мили, нане, порти отворени,
Дење му се мили, нане, порти затворени.
К'та нок ми носит, нане, крваа кошуља,
Во кошуља, мила нане ле, от јунаци глаи.
Што ми је, донесло,мила нане, рано от утрина,
Ми донесло мила нане, от јунака р'ка,
А на мал прст, мила нане, бурма позлаштена,
Как да си ја, мила нане, р'ка припознаиф,
Как да беше, мила нане, от мој мили братец,
От мој мили братец, мила нане, брата Костадина.

219.

От згора идет сејмени, еј стара бабо жаљбо ле!
Ајдутска глава носеет, еј стара бабо жаљбо ле!
Излезе баба да гледат, еј стара бабо жаљбо ле!
Видела баба та глава, еј стара бабо жаљбо ле!
Викна ми баба да плачит: егиди желна бабо жаљбо ле!
„Не ми је глава ајдутска, егиди желна баба жаљбо ле!
Тук ми је глава синова. егиди желна бабо жаљбо ле!"
Сејмени бабо је велее: егиди желна бабо жаљбо ле!
„Не жаљај, бабо, не плачи, егиди желна бабо жаљбо ле!
Блазе ти тебе со срце, егиди желна бабо жаљбо ле!
Што јунак ти си родила, егиди желна бабо жаљбо ле!
Дури му глава зедофме, егиди желна бабо жаљбо ле!
Педесет мина паднафме, егиди желна бабо жаљбо ле!
Сам буљук баша загина, егиди желна бабо жаљбо ле! `

220.

Заплакала ми горета, горета и планината
И от горета дрвјето, и от дрвјето лиската,
И от гнездите пилците, и от земјата тревата,
От кладенците воѓето заради Инче Војвода:
„Камо си Инче да дојдиш? С ајдуци гора с исполна,
Ајдуци оган дадое, горета ја изгорие.
Е гиди Инче Војвода, камо си брго да дојдиш,
Тишки от гора избегле!" Тога си Инче изгласи
Из таја гора зелена: „Потај ми гора зелена,
Ете го Инче ке*) идет, с ајдуци ке се обидит:
Првото срце го немат. Кога трандафил цутеше
Секој му душа љубеше; кога трандафил капеше,
Никој му мишки нејкеше?" Извика гора до бога,
И от горета дрвјето и от дрвјето лиската
И от земјата тревата, от кладенците воѓето.
Извикна Инче до бога низ таја гора зелена,
Из високата планина: „Трај ми, гора ле, не плачи,
Ете го Инче ке идет, ајдуци ке и исп'дит."
Ајдуци гласот му чуе, еден пред други бегаа
Еден с друг не се видоа. Тога се гора зарадва
И от горета древјето, и от древјето лиската
И от гнездите пилците, от кладенците воѓето.

221.

Во гора се триесет момчина,
Момчина се триесет ајдути.
Повеале југа темничара,
А по него кривца палаина,
А со ними снега лапаица;
Им замрзна кноките кошули,
Им замрзна за месо ајдутско.
И станаа триесет ајдути,
Отидое в црква Митроица,
Запалие крсти и икони,
Развалие силнине огнеи,
Отмрзне кноките кошули,
Отмрзнее от месо ајдутско.
Кога дојде дена Ѓургев-дена,
Направие крсти от дукади,
А икони от карагрошеи.

222.

Отбрале ми се тридевет момчина,
Кој от к'де јунак от јунака,
Прет Благоец дванаесет дена,
Кој си немат ни мајка, ни сестра,
Да си одет горски арамии,

Да си одет во гора зелена.
А што си јунаци наигислие,
Први шикер, што ке шикеросет,
Ке го дает по цркви, манастири.
Ког' излезе во гора зелена,
Што зароси една лапаица,
А. по неа еден тиок ветар,
Замрзнее пушки на рамена,
А елеци на кноки кошули,
А кошули за месо јуначко.
По трага им потера достигна,
И се чудет тридесет јунаци,
К'де да се јунаци сосает.
Си најдое црква Митроичка,
Си влегое в црква Митроичка;
Искршие крсти и икони,
Завалие еден силен оган,
Отмрзнале пушки от рамена,
А елецеи од иноки кошули,
А кошули от месо јуначко.
Тога велет младине момчина:
„Поможи ни сам свети Митриа
Ко к' излезиме на ден Ѓурѓевдена,
Што први кар ке си каросаме,
Ке вратиме в црква Митроечка,
Да скоиме крсти и икони
Да скоеме от бели карагрош,
Венци да и злато позлатиме."
По трага им потера достигна,
Тук се чудет тридевет момчина,
Как потера назот да је вратет.
Дур имаше куршуми фарлае,
От елеци петлици кинее,
Во месо ми поике одее;
Даде господ потера вратие.
Ко' излегле на дена Ѓурѓевден,
Што први кар ти.е каросале?
К'де идет от цара улефе,
Малу многу триста м'ски азно,
Сите си и в црков навратие
Си викнее млади кувенџии,
Не гледае што да им таксает.
Ми викнее младине мајстори.
Што си тие црква заградиле,
Што скојае крсти и икони,
Дури им се зајре дососало',

Кубето от карагрош сториле.
Тога зборвет тридевет момчина:
„А егиди млади кувенџии!
А егиди премлади мајстори!
Како што си бога помолифме,
Така ни је сам Господ помогол.

223.

„Жени ме, мајко, жени ме
Дури сум младо зелено
От дванаесет години,
От тринаесет пролета,
Дури је жито ефтино,
Килница врeште сто пари,
Ведрица вино золота.”
„Не женам, синко, не женам,
Уште си мало малечко.”
„Жени ме, мајко, жени ме,
Оти ке бегам далеку
Во Негошката планина,
Млат арамиа ке бидам,
Во друм кесеџиа ке ходам,
Црна кошуља ке носам;
Многу ке мајки расплачам,
Многу невести поцрнам,
Многу јунаци загубам.”
„Не оди, синко, не оди!
Лошо ке ми те прок'лнам,
Тешка клетва ке ти даам,
Ти тамо ке се разболиш,
Никој крај тебе ке немат,
Орлови гроб ке копаат,
К'ртали ке те креваат,
Чафки попови ке бидат.”

224.

От Битола

„Топи, топи, мила мајко, мојве љути рани.”
„Топам, топам, мили синко, твојте љути рани.
Кажи, мила синко; што грех си сторило?
,,Да ти кажам, мила мајко, што грех сум сторило;
Кога бехме, мила мајко, деца аџамии,
Ние бехме, мила мајко, лоши арамии,
Ние бехме, мила мајко, на Стара планина,
Се погоди, мила мајко, дена Велигдена,
Та слегофме, мила мајко, в село Ладово,
Посакафме, мила мајко, п' едно парче лебец
Парче лебец, мила мајко, по црвено јајце.
Не ни дадоа, мила мајко, п' едно парче лебец,
Ниту лебец, мила мајко, ни црвено јајце.
Се наљути мила мајко, наши буљук - баши:
„Кој је кадар, мила деца море, ко је вреден,
Да запали, мила деца, оно лепо село?”
Не се најде, мила мајко, никој добар јунак;

Јас запалиф, мила мајко, она лепа црква.
Кога гореа, мила мајко, младите момчина,
Сини пламни, мила мајко, тога м' излегвее;
Кога гореа, мила мајко, младите невести,
Силен ветар, мила мајко, тога ми завеа,
Кога гореа, мила мајко, младите дечина
Ми блееа, мила мајко. как руди јаганца,
Дур на бога, мила мајко, му се нажалило,
Силна роса, мила мајко, тога ми зароси
И угасна, мила мајко, она лепа црква."

225.
СТОЈАН

Стојан еден син у мајка,
Стојан мајка додеваше:
„Мајко сакам да ме жениш!
Стојану мајка велеше:
„Женам те, синко Стојане,
Ова година до друга;
Оти је ск'пна година,
Килото жито стотина,
Ведрото вино флорина."
Стојан је мајка велеше:
„Жени ме, али кажи ми,
Оти ја ке ти отбегнам,
Баш арамиа ке одам,
По Шар планина ке шетам."
Стојана мајка молеше:
„Стојане, синче Стојане!
Не чини се аџамиа,
От си ми јунак порастен
Дваесет и пет година,
Тук слушај си ја мајка ти,
Да ни*) поминит ск'пија,
Ја ке те тебе оженам."
Стојан си мајка не почу,
Во петок Стојан излезе,
Баш арамиа да одит,
По Шар планина да шетат;
В с'бота ми го фатие,
В Битоља го однесое,
В Битоља најде сељани,
Стојан и милно помоли:
„Сељани, брака родени!
Кога ке дома одите,
Вие да мајке кажите,
Оти се Стојан посврши,
Посврши ке се оженит."
И што си Стојан посврши,
Негоа мајка да знаит:
„Битољска тонка јасика,
Прилепска д'лга фортома;
Сватои што си поканил,
Битољски 'рти, з'гари.
Сељани дома појдоа
И на мајка му казае,
Стојана го обесие.
Туку се чудит мајка му,
Како да појдит Битоља,
Да му ја зеит мршата,
Баре да му је закопат.
Сељани што је рекое:
„Не чинит тамо да одиш,
Стојан си глава запусги,
Ти ке си кука запустиш;
Како си сторил, си нашол."

*) Нам

226.

МИТРЕ БУЉУК-БАШИ

А бре Митре, чауш Митре,
Чауш Митре буљук баши!
Пие, јаде чауш Митре
В Лагадинско рамно поле,
По бегличката кориа,
Там дек пие, дека једе,
Добар аинк дека чине,
Долета му бела книга
Бела книга, црно писмо,
От Солунски силен паша,
И от Воденски Војвода.
И от Јенички кадиа;
„Што чине Митре да чине,
Да развие црвен барјак,
Црвен барјак арамиски,
Да собере се дружина,
Се дружина свој момчина,
Да си појде в честа гора,
Да си гоне харамии,
Харамии низ горала,
Кесеџии по полето.”
Ка испее таа книга,
Нито стое, нито гледа,
Та си разви црвен барјак,
Та си собра се дружина,
Се дружина момчетата,
Та си појде в честа гора,
В чесга гора в Стари Кожов,
Там настанал харамиа,
Стар Балабан, етар хајдутин,
Со се сина му Јанкула;
Син му ходе с триста души,
Тулеештем се по зат шумка,
По зот шумка, по зот дренка,
Дочу свират карадузен;
Ми си свири стар Балабан,
Син Јанкула танец воде,
Танец со триста хајдути.
Та ги зеде на пусиа;
Кога тргна тенка пушка
Си га удри стар Балабан,
В десна р'ка, в клето срце,
Свиреештем карадузен,
Други удри син Јанкула,
Што водеше дробно хоро;
Та ги фати друѕи живи,
Та ги носит в град Солуна,
Да му играт дробно хоро
На силнего в Солун паша,
Дробно хоро во синџирот,

227.

СТОЈНА И АЈДУТИ

Мори Стојно, тенка Стојно!
Дали си чула, разбрала,
Оти дошле арамии
Арамии во селото?
Секој дочу, секој разбра,
Сите чуха, разбегаха,
Тенка Стојно не је чула,
Ни разбрала, ни бегала.
В к'шти Стојно леп си пече,
Та дојдока арамите,
Арамите, кесеџите
Голи, боси како оси,
Гладни, жедни како псета.
Те фатиха тенка Стојно
Те фатиха, те питаха:
„Мори Стојно, тенка Стојно!
Кажи, Стојно, имањето
Свекорово, свекрвино!”
Она веле и говоре:
„Арамии, мили брака!
Јас скоро сум дојдена,
Да не си знам имањето
Свекорово, свекрвино.”
Тогај вељат арамите:
„Мори Стојно, тенка Стојно!

Лели си скоро дојдена,
Чи је оно м'шко дете.
Што си спие в колебката?"
Тогај веле тенка Стојна:
„Арамии, мили брака!
Това ми је јатарвино,
Јатарвино, деверово?"
Бог да биет арамии,
Што фатиха да те м'чат.
Та огореа, тенка Стојна,
Огореа пиростиа,
Ја кладеа на шијата,
Та узеа горен вршник,
Та кладеа на главата,
Ем те м'чат, ем те питат:
„Кажи, Стојна, имањето!"
Та се уме тенка Стојна,
Та се уме, та се чуде,
Судни м'ки не се трпат,
Не се трпат, не се трајат
Тогај веле и говоре:
„Арамии, мили брака!
Ке ви кажам имањето
Свекорово, свекрвино,
Грошевите в кошовите,
Бешлиците в шиниците,
Двојаците в бардаците,
Дребни аспри в кесината."
Ти собраа, тенка Стојна,
Ти собраа имањето,
Те закараха да навалиш
Да навалиш силен огин,
Да испечеш м'шко дете,
Те накараха да го јадиш.
Ка г' изеде, тенка Стојна,
Најпосле и теб' заклаха.

228.

МОМА БУЉУКБАШ

Дали се чуло, видело,
Мома буљукбаш да бидит
Со сто ј педесет сејмени,
Со триста мина делии,
С кадифе фустан до земја,
Со т'нка пушка на рамо,
Чифте пиштоли на појас!
Сејмени ја завиделе,
Силна поплака сториле:
„Нејкиме мома буљукбаш!"
Мома буљукбаш говоре:
„Меситe пресна погача,
Турите алтан во неја,
Скршите парче по парче,
Кому алтанот ке паднит,
Тој буљукбаша да бидит."
Месиле пресна погача,
Кладоха алтан во неа,
Скршиле парче по парче,
На сите по две парчина,
Моме се даде едно парче,
Нејѕе је падна алтанот.
Делии ја завидоха,
Силна поплака сториха:
„Нејкиме мома буљукбаш!"
Мома буљукбаш говори:
„Ај на нишан да фарлиме,
Нис прстен куршум проврими,
Кој ке ми нишан погодит,
Тој буљукбаша да бидит."
Никој ми нишан погоди,
Моме ми нишан погоди,
Остана моме буљукбаш,
Со ста ј педесет сејмени,
Со триста мина делии.

## Ж А Љ О В Н И

229.

ЈАНА

Седнала је Јана на малата врата
Под белата лоза; Ем си седит Јана,
Шарен гергеф везит, дробни солѕи ронит,
Своја мајко к'лнит: „На душа ти, мајко,
Што ти даде мене мошне на далеку,
Прек' девет планини, кај овца не блеит,
Кај петел не пеит, за љут кесеџиа,
За љут кесеџиа, велик арамиа.
Дење ми се, мајко, порти затворени,
Девет ми се, мајко, сите заклучени;
Ноке ми сет, мајко, сите отворени.
Секоа вечер, мајко, тој мене ми носит,
Тој мене ми носит крвави кошули.
Она вечер, мајко, тој мене донесол,
Тој мене донесол струнени дисаки,
Во дисаки, мајко, зелена долама,
Во долама, мајко, от јунака глава,
Со се десна р'ка. Глава му приличат
На моето брата, от левенти Георгија;
Прстенот му пеит: левент Георгиа."
Уште Јана, речот не дорекла,
Ете го најмалиот брат нејѕе велеше:
„Ајде Јано, ајде на свадба да доиш,
Брата ке жениме, сестра ке м'жиме!"
„Чекај, брате, чекај, цвеке да соберам,
Цвеке да соберам, свешта да усучам."
„Ајде Јано, ајде, зашто ти је свека?"
„Треба, брате, треба, за кого ке венчат.

Чекај, брате, чекај, погача да месам
Погача да месам, вино да наточам!"
,,Ајде, Јано, ајде, зашто ти је вино?"
„Требит, брате, требит, да однесам поклон.
Постој, брате, постој, уште да те праштам
Оште да те праштам, што руба да земам,
Даљ црно, црвено дали ал ѓувезно?"
Кинисала Јана по своего брата,
Та измина девет вишнине планине,
Испеала Јана девет кралски песми;
Завлезе в десета, је обмириса темјан:
„Постој малу, брате, темјан ми мирисат."
„Ајде, Јано, ајде, сега се венчават."
Та зачула Јана мајкини гласеви:
„Што сет оние ,брате, мајкини гла'севи?"
„Ајде Јано, ајде, зелен венец виет."
По погледна Јана нат герамиди згора
Нат герамиди згора траба бело платно.
Кога дома дојде што да видит Јана.!
Милиот је братот спрострен во стрет кука!
Тогај викна Јана: „О леле да бога!
Кога немам брате, нејку ни да живја!"
Речта не доречe в часот Јана падна,
Вчасот Јана падна, падна и си зајде.

230.

Разболил се Русо кницовниче,
Време леже до девет години,
Искинал Русо до девет постели,
До девет постели до девет озглави,
И ми го прашташе Русоата мајка:
„Русе ле мили, што си ми грешен,
Што толку страдаш, што толку лежиш?"
„Мајко ле мила, ој моа мајко!
Јас ништо грехок не знам да имам,
Кога бехме деца аџамии,
Отидофме в црква на закона,
Што имаше до два пресни гробје!
Си дружина коњи си врзаа,
Коњи си врзаа за т'нка маслина,
Јас коња врзах за момин кивур,
Коњ се потресе, киур се повлече,
Та се поглеа момино лице;

Тоа не било момино лице,
Тук' ми била света Неделица.
Викни ми, мајко, до девет попој,
Да ми пеет простена молитва,
Бељки ке умрам, бељки ке станам.”

231.

МАРКО И ЦВЕТА

Посвршил се Марко добар јунак,
Посвршил ја Цвета мила моме,
Колку се посвршил в часот се поболил,
От црната чума, от јуначка болес!
И Морко је велит: „Мајко, мила мајко!
Страх ме да ти кажам, грех ме да ти речам;
Иди довикај мојата дружина,
Со ним да се видам, со ним да се простам;
Ја белки ке умрам,ја белки ке станам;.”
И ми је отишла Маркоата мајко,
И ми је собрала негоата дружина,
Со ним се виде, со ним се прости.
Пак Марко рече: „мајко, мила мајко!
Грех ме да ти речам, страх ме да ти кажам;
Иди викај, мајко, Цвета мала моме,
И ја да ја видам, и та да ме видит!”
И ми је отишла Маркоата мајко,
И ми је стигнала на Цветина врата,
Дваш ми је кљукнала, триш ми је викнала:
„Сваке, мила сваке, непознаена рода!
Иди викај, мајко. Цвета мала моме,
Нека се променит се во тоа руво,
Се во тоа руво што ми прстен зела,
Оти ми је Марко мошне на зле болен,
С него да се видит, с него да се простит;
Та бељки ке умрит, та бељки ке станит.”
Си се променила Цвета мала моме,
И ми отишла при Марко да го видит;
И колку ја виде часот душа даде.
Марко ми почина, Цвета се поболи;
Марко ми променват, Цвета душа даат;
Марко закопаа, Цвета однесоа.
Марко закопаа прет белата црква,
Цвета закопаа зат белата црква;
И на Марков кивур што ми изникнало,

Ми изникнале високи две тополе;
На Цветинин кивур што ми изникнало,
И ми изникнала една бела лоза,
Таа се превила прет белата црква,
Та ми се завила околу топола.

232.

„Сонце, мило сонце, синок заран зајде,
Синок заран зајде, сега си се забај!”
Девојко, девојко, сум се забавило,
Чудо сум гледало: Богдан се делеше
От татко, от мајка, от деветте браќа,
И от осум сестри, и от седум снахи.
Татко му делеше с'жен и пол кука,
Мајка му делеше еден кравај восок,
Браќа му делеа девет руди овни,
Сестри му делеа пребелото рува,
Снахи му делеа шарени чораби.

233.

Сонце зајде зат гора зелена,
Зат тра је ковил детелина
Во ковил је црква заградена,
Во црква је јунак и девојка.
Поп и венчат, нунко љуто к'лнит:
„Венчели се, не се кердосале,
Куќа брале, како праф на т'пан,
Чеда стекле како врбе грозје,
Цут цутиле како јасеник,
Заврзиле како врбино грозје!”

234.

КИРА ПОПОВА

Се разболела Кира попова,
Време лежела девет години,
Ми искинала девет постели
Девет постели, десет позглавје.
Ми ја прашташе нејзина мајка:

„Киро ле, Каро, еј мила керко!
Кажи ми, кажи што грехој имаш,
Што грехој имаш, што толку лежиш?”
„Дејди мајко ле, мила ле мајко!
Јас да ти кажам што грехој имам:
„Сум запалила девет одаи,
Девет одаи с девет младенца:
Сум запалила до девет трла
До девет трла с руди јаганца;
Сум запалила девет амбари
Девет .амбари бела чеинца.
Кога гореше бела ченица,
Дур' на небеси пламен гореше;
Кога блејеа руди јаганца,
Дури у бога гласје одеа;
Кога гореа млади младенца,
Кога: плачеа нихните мајки,
Дур' до облаци гласје одеа.”
.,Ејди Киро, ејди мила керко!
Уште три толку болна да лежиш,
Болна да лежиш дур да се раскостиш,
От коски дури трева да никнит.”
„Ејди мајко ле, мила мајко ле!
Иди викни ми девет попои,
Десето ѓаче, ѓаче Никола.”
Појде мајко је, викна, дојдоа,
Попој ја пеат, ѓаче ја праштат:
,,Кажи ми, кажи, Кира попова,
Ќажи ми мене, што грех ми имаш
Шта грех имаш, што болна лежиш?

235.

МОМА И ЗМИА

Легнала мома заспала
Меѓу две гори зелени,
Меѓу две вода студени.
Никој крај неа немаше,
Вишен је гаспод нат неа,
Црна је земја пот неа,
Станоит камен позглаа,
Пот камен змиа љутица.
Змиа си бога молеше?
,,Умри ја, Боже, девојка,
Гнездо в коса је да праам,
От лице месо да јадам,
От очи вода да пиам!”
Како ми бога молеше,
Така је господ поможи.
Тоѓа девојка ми умре,
В коса гнездо напраи,
От лице месо јадеше,
От оча вода пиеше.

## 236.

### ЕДЕН СИН У МАЈКА

Што се Босно мошне зачадило?
Аљ попаднал паша Махмуд паша?
Аљ му Гответ ручек и вечера?
Не ми било паша Махмуд паша,
Не му гответ ручек и вечера,
Туку биет чума поморница.
На ден бијет двесте триста мина,
Уште ми се Босно не узнало,
Дури умре еден син у мајка;
Тога ми се чума разузнала,
Се што чуло, се ми пожаљало,
А мајка му дур' се побудали,
К'та дена на гроб одеештем,
Одеештем, сина плачеештем,
Плачеештем, чума к'лнеештем,
Дури му се богу нажалило;
И је пушти ангел от небеси,
Збор да даит на својата мајка.
„Леле мајка, леле мила мајко!
Не к'лни ми чума поморница,
Тук' к'лни го Имера бербера,
Што ме бричи рано во недеља,
Ми остаи перчин до рамена,
А во перчин змија гнездо виет;
Не ме удри чума поморница,
Љута змија мене ме изеде."

## 237.

Мори Пецо, бела Пецо,
Бела Пецо Јанешанко!
Излегла је бела Пеца
На Јанешко рамно Било,*)
Та разгледа горе, долу
Разгледа по поле широко;
Кога гледа бела Пеца!
Јачменете побелели,,
А пченици ожолтели.
Па застана сproti слонце
Сproti слонце от протива,
И на бога се помоли:
„Варај боже, мили боже!
Дај боже љута треска
От Ѓурѓевден, до Петровден,
Дур' сожниат пчениците,
Да доберат јачменето!"
Та кониса дома д' оде.
Дур' да дојде, љута ја стресе,
Та си легна во постеља
От Ѓурѓевден до Петровден.

*) Планинче недалеку от Кукуш.

Та си жнали нејни дружки
Та си жнали и дожнали.
Нејни друшки си дожнаха,
Бела Пеца је умрела,
Друшки от жетва си идат,
А Пеца носат на гробот.

238

„С'нце, мило с'нце, постој почекај не!
Дур' да изминиме три гори зелени
Три гори зелени, и три јаорои,
И три јаорои, и три јасенои,
Да се преброиме, даљ сме сите тука.”
С'нце и почуло, дури м' изминале
Три гори зелени, и три јаорои,
И три јаорои, и три јасенои.
Се преброале три јунаци немало;
Први јунак немат Марко Кралевике,
Втори јунак немат Секула Детенце,
Треки јунак немат Јанку:ла Војвода.

239.

Два се змеа на планина збиле,
От сила ми м'тен Дунав течит,
Крај му бие у Будина града,
Во Будина у темна з'ндана.
Тамо лежит Грујо лудо дете,
Што ми лежел до девет години,
На рамо му пиле соколово;
Лице грубит, пиле да го ранит,
Очи точит, да го вода поит;
„Расти, пиле, расти да порастиш!
Ке те пуштам мојте рамни дворје,
Да и видиш да ли и познааш?”
Му говори пиле Соколово:
„Ај ти тебе Грујо, лудо дете!
И да појдам дворје не познаам.”
И тој на пиле му говорит:
„Ај ти тебе пиле соколово!
Сами ми се дворје бележити,
Стреде дворје имам бела чешма,
До чешмата една бела лоза,
До лозата една криво дрво”
От тук стана пиле да отлета,
Да отиде во негови дворје.
Дворје ми је трева пообраси,

Бела лоза ми се исушила,
И чешмата ми се исушила,
И дрвото ми се пресушило.
Што имаше до три кукаици;
Една кукат от вечер на вечер,
Друга кукат от утро на утро,
Треќа кукат к'таден, к'таден.
От тук стана пиле да отиде,
Да отиде во темна з'ндана,
Во з'ндана, при Грујо лудо дете;
Се застоја на јуначко рамо,
Му прикажвит за три кукаици:
„Една кукат от утро на утро,
Друга кукат от вечер на вечер,
Трека кукат к'таден, к'таден.”
Му говорит Грујо лудо дете:
„Што ми кукат от вечер на вечер,
Таја ми је моја прва љуба;
Та што кукат от утро на утро,
Таја ми је моја мила сестра;
Та што кукат к'таден, к'таден,
Таја ми је моја мила мајка.”

240.

Сношти моме го свршие, леле мале,
Се свило моме, та умрело;
Ми дочуло лудо младо,
Јавна коња да си идет;
Иде, иде, до полп'ти,
Се сви коња, да ми пукна.
Седна лудо да го плачит,
Не велеше леле коњу,
Тук' велеше леле моме.
Иде, иде до селото,
И ми најде два гробари,
Гробари ми гроп праее;
И им велит лудо младо:
„А егиди два гробари!
За ошто го гроп праите,
Аљ за старо, аљ за младо?
Аљ за женско, аљ за машко?”
Му рекое два гробари:
,,Ни за старо, ни за младо,
З' едно моме посвршено?”

Тога рече лудо млада:
„Ова моме је моето.”
И викнало да ми плачит;
Не велеше леле мале,
Тук' велеше леле моме,
Леле моме прва љубов!
Алал чини бела риза,
Алал ти је злати прстен!”
Се простие обајцата.

241.

СТОЈАН И БОЈАНА

Попитал Стојан Бојана,
Бојана мајка не дават,
Сама Бојана го сакат.
Кога Бојана питаше!
Вишњи черешни садее,
Кога Бојана посврши,
Вишни черешни цутее;
Кога Бојана земеа,
Вишни черешни зобее;
Кога с Бојана идее,
Вишни черешни зобее,
Бојане во скут фрлее;
„Зобај, Бојана неесто!”
Одее, што ми одее,
Нис трномечки л'гои;
Се запна киска ракитка
За Бојаната марама.
Никај Бојана не виде,
Сам је Миленко догледа;
Си сегна в бели пазуи,
Извади фрушки ножина;
Сп'лзнале му се ножина,
Бојане в грло втонее;
Никај Бојана не виде.
Одее, шта ми одее,
Бојана лепо вореше:
„Егиди бела братими!
Аљ је далеко селото?”
Братими лепо ја ворет:
„Егиди млада невесто!
Сегде братими сме биле,
Как тебе не сме виделе!”
Одее, што ми одее,
Крај село ми приближее;
Бојана лепо и ворит:
„Братими, бела братими!
Аљ је далеку куќата?”
Братими лепо је ворет:
„Егиди млада невесто!
Крај куки сме приблизале.”
Спуштила ми се свекрва,
Отфрли дулак шарени
Да видит Боја фалена.
Тога је ворит невеста:
„Мајко ле, мила мајка ле!
Не гледај лице убово,
Тук' гледај ми го срцево;
Боја ке млада загинит;
Постели мека постеља,!”
Боја от коња сметнае,
Ја кладое на постеља,
Боја си млада загина.

242.

СТОЈАН И БОЈАНА

Стојан ми свадба дочина,
В село се свадба зачина,
Стојана кум го кание,
Стојан Бојана нар'чвит:
„Бојана, бела Бојана!
Јас ке си ода на свадба,

Тебе ке дама остаам:
Три фурни лебец да месиш,
Три с'жни дрва д' изгориш,
И тоар бела борина;
Девет погачи да месиш,
И девет бели преснеѕи,
Три ока памук д' истребиш,
Кутел ореи д' истребиш,
Пресни јаболка д' ољупиш,
Јагне сугаре д' испечиш.
Кога ке доет*) сватои,
Ти на п'т да ме пречекаш,
Да фатиш ора наколу."
Како је Стојан нар'ча,
Си нош Бојано ми седе;
Три фурни лебец измеси,
Три с'жни дрва изгори,
И тоар бела борина,
Девет погачи измеси,
И девет бели преснеѕи,
Три ока памбук испреде,
Јатки ореи истреби,
Пресни јаболка ољупи,
Јагне сугаре испечи;
Ушт' немат Стојан да дојдит.
Тога је дремка надоли,
Тога говорит Бојано:
„Мајка ле, мила мајка ле!
Ке влеза в ода' шарена,
Ке легна да си преспиа,
Кога ке Стојан де идет,
Ти мене да ме разбудиш,
Стојана да го пречека."
Ми се измами Бојано,
Си легна да си преспие.
Колку Бојано ми легна
Ете го Стојан де идет;
Свирци, т'пани по него;
Три вити ора прет него;
Првото ора јунаци,
Второто ора неести,
Трекото ора девојки.
Стојан ми кљукат на порта:
„Излези, бела Бојано,
Излези порти д' твориш!"
Не ми излезе Бојано,
Туку м' излезе мајка му,
Мајка му порти отвори.
Стојан је лепо вореше:
„Мајка ле, мила мајка ле!
Камо је бела Бојано,
Таја да порти отворит,
Да фатит ора наколу?"
Бог ми ја убил мајка му!
„Егиди синко Стојане!
Бојано ти је в одаа
С твоите бели шегарки,
Си нош Бојано играла
Играла и си пеала."
Стојан се љуто наљути,
Појде в шарена одаа,
Бојано најде заспана;
Отфрли јорган шарена;
Бојано роса фатило;
Си сегна бели џепеи
Извади риза зетоска,
Убо је лице избриса,
С неведе и ја целива;
Си сегна. в бели пазуи,
Извади фрушки ножеи,
Бојано. ми ја загуби.
Тога говорит мајка му:
„Ослепел, синко Стојане;
Што је ова чудо што стори!
Бојана не ти играла,
Туку ти с' нош готвила,
Как што је, синко, нар'ча,
Така Бојано ти зготви."
Стојан је мајке вореше:
„Егиди мајка проклета,!
Жаљај ми сега две добра,
Како ке ја жаљат мајка је,"
Само се себе загуби.

*) Дојдат.

243.

Седнала Анѓа крај Дунаф,
Бело ми платно белеше,
Дунафа ми го к'лнеше:
„Дунафе, бели Дунафе,
Ај да би ми се исушил!
Зашт' ми г' удаи брата ми
Моиот братец Стојан,
Со се хиљада сватои,
Со девет рала т'пани,
Со десет рала зилии,
Сам Стојан млад зеташин.
Со се премлада нееста”.
Дунаф је лепо вореше:
„Егиди Анѓо девојко!
Што ми го к'лниш Дунафа?
Што не го к'лниш душмана,
Што стори тешка магиа,
Та ти г' удаи брата ти
Со се хиљада сватои,
Сам Стојан млади зеташин,
Со се премлада нееста.”

244.

ТОДОРИНА

А Тодорина сиротина
Сираче си останала,
И без татка и без мајка,
И без брата и без сестра.
Вујчеи ја изгледале,
Стричеи ја посвршиле
Три месеци на далеку,
За да одет на првиче.
Дојде коа, дојде време,
Да земает Тодорина.
И је дојде нејѕин свекор,
Што је седна на перница,
И је рече нејѕин свекор:
„А Тодора, снао мила!
Јас сум дошло со сватои,
Али можиш коњ да јааш?
Аљ на нозе ке ми идеш?
Ако олку си ми болна,
Ке те носам дури дома,
Не т' остаам у стричеи.”
Тодорина нему зборвит,
Ни со очи му се пулит,
И је пушти побратими,
Тие да ја опитает,
Али можиш да им идеш.
Побратими је рекое:
„Зборви, зборви а Тодоро!
Мие овде не сме дошле,
Да видиме ваше село
Ваше село, ваша кука,
Тук сме дошле за нееста
За нееста да земаме.
Али можиш коњ да јааш?
‚Аљ на нозе ке ни идеш?”
Тодорина не им зборвит,
Ни со очи им се пулит.
Го пуштие нејѕиното
Нејѕиното мило момче;
И је рече мило момче:
„А Тодора, прва милос!
Како мене ке ме пратиш,
Да си одам без нееста,
Ти овдека ке ми седиш?”
Тодорина отгоори:
„Гајле немај, мила момче,
Не те пушта без нееста;
Тук' не зборвам со татка ти,
И со твојте побратими,
За да дојдиш обаица,
Обаица да зборвиме,
Мие да се опростиме;
Оти имат три години,
От како сме посвршени,
С очи сме се не виделе.
Јас ке умрам, ке загинам,

Тук побарај во џепеи,
Земај ми и клучевите,
Та отклъучи шарен ковчег,
Да извадиш мое руво,
Мое руво неестинско,
Променете бела Неда
Бела Неда братучеда,
Да не одиш без нееста.”
Је зедое клъучеите,
Извадие бело руво,
Променае бела Неда.
Кога Неда променае
Тодорина душа даде;
Кога Неда венчавае,
Тодорина закопае.

245.

Три се танци вијат пот Будина града;
Први танец водит лична Ангелина,
Втори танец водит млада Јанкулица,
Треки танец водит млада Секулица,
Кога поглеале нат Будина града,
Три се орли вијат нат Будина града;
Први орел носит от јунака глава,
Глава носит со сета самур калпака;
Втори орел носит от јунака р'ка;
Со се мор долама, со се бурма прстен,
Треки орел носит от јунака нога
От јунака нога со се ж'лти скорни.
Тој што ми носит јунакоа глава,
Тој је падна Ангелина на рамена,
И глава догаѓат, како Богданоа
Како Богданоа нејѕин мили брата.
Тој што носеше р'ка от јунака,
Тој је падна Јанкулица на рамена;
Р'ка ми догаѓат како Јанкулоа.
Тој што падна Секуличини рамена,
Нога му догаѓат како Секулоа.

246

На планина до два снега
Пот планина два извора,
Пот изворје ладна сенка,
Пот сенката ј унак лежит
С куршум удрен в полоина.
Два сокола нат глава му,
Коњот врзан за евлата,
Коњот 'ржит, не се држит;
„Стани, стани а стопане!
Фрли нога в узенгиа,
Твоја мајка жалоита,
Тук те барат дење, ноќе
От меана на меана,
Да не јадиш да не пиеш
Со јарани, пријатели,
Како адет што имаше,

247.

Израстло ми дрво дафиново
Но среде небо, на среде земја;
И со вишина небо фтасало,
И со ширина земја покрило.
Под дрео ми је сирак Геортија;
С нога го лељат негова мајка
С нога го лељат, песма му пеит:
„Нани ми, нани сирак Георгија!
Ти да ми растиш и да порастиш
Та ке те пуштам на горна земја,
На горна земја на мирна земја,
Ти да ми видиш која доба је,
Али је есен, есен Митровден,
Ако је есен, есен Митровден,
Да ми набериш два грозда грозје,
Два грозда грозје, два синамбеља.
Ти да ми видиш која доба је,
Али ј е пролет, пролет Ѓургевден,
Ти да ми скиниш два класа жито,
Два класа жито бела чеинца
Ти да ми видиш која доба је,
Ако је пролет, пролет Петровден,.
Да ми набериш секакво цвеке,
Бело црвено, рамен босиљок,
Што ми го носет све јуначина,
Све јуначина пот фесоите,
А девојките во пазуите,
А дечината во р'чината."

248.

Посвршил се дели Димо,
Бела Јана от Авлана,
Што си прстен прстенвало,
А на прстен сто дукати,
Јана назот му вратила,
Кошулица копринвна,
Со бисер је поднизана,
Со дукати покитења.
Дошло коа, лепо време,
Ке ми оит дели Димо
Дели Димо от Солуна
Да ми оит во Авлана
Да ми земат бела Јана.
Ми напраил коњска кола,
По кола се сто сватои.
Димо коња разиграло,
Та ми падна војни копје,
Се убоди бело срце.
Се чудеет сто сватои,
Али назот да се вратет,
Аљ по неста да си одет.
И го клале коњска кола,
Го покрие со јапанџак,
Отидое во Авлана,

Ја зедое бело Јана,
Ја кладое в коњска кола.
И оделе, што оделе,
Крај црква се приблизале,
Т'пан удрил жаљоито;
Бела Јана је притекна,
Поткренала јапанџакот,
Што да видит чудно чудо!
Дели Димо загубено,
И си сегна во џепои,
Си извади фрушко ноже,
Сама себе се загуби.
Отворие коњска кола,
Да извает зет, нееста,
Зет, нееста да венчает;
Гледет оба загинае,
Обата и закопае.

249.

МАГДА НЕВЕСТА И АРАПИН

Здодеа ми се, Магдо неесто,
Гори одешти, билки берешти,
Билки берешти, тебе леквешти;"
„Ни в гори одај, црн Арапино,
Ни билки бери, ни мени лекви.
Јас не сум болна от божја болес,
Туку сум болна от твој страои;
Кога си овде, страф ми от тебе,
Ког' не си овде, жал ми за тебе,
Кога да јавниш белаго коња,
Та да ми одиш на рамно поле,
Коњ ми белеит, како бел голап,
А ти црнеиш како црн голап;
Не прилегвиме еден за други."
„Егиди мори Магдо неесто!
Како прилегвит црна муниста
Црна муниста на бело грло,
Так прилегваме еден за други."
„Егиди море црн Арапино!
Бисер прилегвит на бело грло,
Црна муниста на калугери,
На калугери црна бројници;
Не прилегаме, црн Арапино,
Не прилегаме еден за други."

250.

Работаф си за година,
Година непогодена!
Си постекоф за хиљада,
Пуста незгодна година!
Та си купиф шарен туфеч,
Се погоди дождевлиа,

Не 'рѓоса шарен туфек
Си работаф две години,
Година непогодена!
Си постекоф две хиљади,
Пуста незгодна година!
Та си купиф брза коња,
Се погоди бутурлиа,
Та ми пукна брза коња,
Си работаф три години,
Година непогодена!
Си кинасаф да си ида,
Пуста незгодна година!
Што требаше се си купиф
Се си купиф, ке се жена;
Се погоди мор година.
Та си појдоф на виљает,
Сите моми изумреле,
Си останаф неженето.
Се зачудиф црн сиромаф,
Аљ калугер да се сторам,
И манастир да си ода;
Нигде земја не ме земат.
Татко немам, мајка немам,
Брата немам, сестра немам,
Пуста алој да си плачам;
Ке работаф не погодиф,
С'ра идет да с' удаам,"
Пак му дојде арен ангел,
Не дави се, тук калугери се.

251.

Платно ткаит Стојна Србинка
Платно ми ткает брдо ковчено,
Брдо ковчено, ниски восокни,
Платно ми ткает и љуто к'лнит:
„Дегиди платно, а бело платно!
Да те искаам, да те избељам,
Та да те кројам девет покрои,
Девет покрои на мој девери!"
И ми дочула мила свекрва,
Тога је рече мила свекрва:
„Егиди мори Стојна Србинке!
Што лошо виде от твој девери,
Што толку љуто и проколна?
Да не ми кроиш девет покрои
Девет покрои за твој девери,
Да си и кроиш за девет брака,
За девет брака девет покрои!"
Тога је рече Стојна Србинка:
„Егиди мајко, а мила мајко!
Как да не к'лнам мојте девери?
Ево ми имат девет години,
Како сум дошла во ваша кука,
Не ме однесле у мила мајка."
Тога је рече мила свекрва:
„Ког' си сакала у мила мајка,
Што не му речиш на твојот свекор
Да те однесит у мила мајка

У мила мајка, при девет браќа?
Ај иск'пи си м'шконо дете,
И умеси си бела погача,
Ке те носиме у мила мајка.”
Колку иск'пи м'шконо дете,
И си умеси бела погача,
И си натокми два брзи коња,
Да ми ја носит нејѕини свекор;
Абер је дојде от девет брака,
И загубиле на силна војска.
Та си го крои белото платно,
Ни доткаено, ни избелено,
Девет покрои за девет брака.

252.

Што си биле два брата родени,
Кинисале на пуста чужина,
Да ми стечат пари да донесат.
Ми стојале до девет години,
Стекоа девет товари хазно.
Си тргнаа дома да си идат,
Ми појдоа в зелена ливада,
Ми седнаа двајца да се бричат;
Ми имале една пуста сабја,
Хазно дељат си го поделиа,
На сабјата дељба не се чинит;
Па истргна помалиот брат,
Ми го закла постариот брат.
Ми отговоре постариот брат:
„Ајти мој помалечок брате!
Како дома сега ке си поиш,
Како на мајка ти ке је кажиш!”
Се нажали на помалиот брат,
И истргна таа остра сабја,
И ми се закла тој сам себе.
Што ми рекол постариот брат:
„А ти горо, ти зелена горо!
Кој тука ке дојдит да му речиш,
Половин хазно в цркви да даит,
Четири товари тој да земит,
Еден тоар мајке да и даит.”

253.

Јано ле, Јано, хубава Јано!
Убава Јана платно си ткае
Платно си ткае в нејната тета
Тенкото платно, бурунџуклиа,
Кенарето му се сухо злато.
Разбојо крца, дури зборува:
„Јано ле, Јано, хубава Јано!
Платно ти ткаеш в твојата тета,
Свекрва ти от рид на рид оде,
На рит оде змиа си брка,
Змиа си брка змиа љутица,
Рибник да прави, рибник јагуљник,
Тебе ке викат, ти да си ручаш;
Ти да и речиш, ја сум ручала,
В мојата тета бела погача
Бела погача, пресно сирење.
От бог да најде твоја свекрва!
Она си нашла змиа љутица,
Та ја направи рибник, јагуљник,
И го понесе за да се пече,
Та си дојде тебе да те викат:
„Ела Јано, снао, да ручаме!”
Јана и веле, ем и говоре:
„Оди си, мале, и си ручајте,
Ја сум ручала, в мојата тета,
Бела погача, пресно сирење:”
От бога да најде твоја свекрва
Твоја свекрва, врла душманка,
Што га е скрило за вечерата.
К'де је било и замркнало,
Дојде си време за вечарата.
Нели си дојде убава Јана,
И да се кладе да вечерајат,
Хубава Јана мошне атарџија,
Атар не крши на свекрвата,
Та си зафати да си вечера;
Прв залак апна и душа даде.

254.

„Стани Радо, стани, огин да навалиш,
Огин да навалиш, к'ндило запалиш,
Ти да ми напоеш девет сиви коња,
Ем да ги напоеш, ем да ги назобеш,

Ем да ги оседлаш, ем да ги престегнеш,
Оти ке си појдам рано сос кириа,
Ке товарам, Радо, девет товари свита,
Ке си појдам, Радо, во града Софиа.”
Тогај нему веле та хубава Рада:
„Лежи Стојан, лежи, уште си је рано,
Петли што си пеат ми се л'жовити,
Калдарми што трескат, не се кираџии,
Не сет кираџии, тук сет арамии.”
И тогај ми веле тој млада Стојан:
„Стани Радо, стани, стани да не станиш!
Зашт јас ке си појдам, неможам да стигнам.”
Тогај се на Рада мошне нажалило,
Та си стана Рада, огин си навали,
К'ндило запали, слезе в коњушници,
Си искара Рада девет сиви коњи,
Напој ги, назоби, оружи, престегна;
Та се свали Стојан, си товари свита
Си товари свита, отиде в Софиа.
Тогај го је Рада љуто прок'лнала:
„Ток' да одиш, Стојан, да не ми се врниш,
До скора да дојдат твоите абери!”
Па киниса Стојан, дојде до стрет п'тот,
Лели излезеа злине арамии,
Го удриха Стојан и го пресечеха,
Товари растовареха, коња варнаха,
Коњи дома дојдоха без товари без стопан.

255.

„Стојане, сино на мајка!
Сакам нешто да те питам,
Сакам право да ми кажиш,
Даљ ти је мила невеста,
Даљ ти је, сино, во срце?
Стојан и веле говоре;
Варај мале, стара мале!
Тебе л'жа не требува,
Мошне је мила невеста,
И мошне ми је во срце;
Даљ дека је оште млада
Оште млада от недеља,
Ељ дека је от богата к'шта,
Ељ дека је от голем род.
Ељ, дек' је от многу брака.”
Веле неговата мајка:
„Лељ ти је мила невеста,
Лељ ти толку в срце влегла,
Јас ке се, сину, отрујам.”
Тогај веле млада Стојан:
„Варај мале, стара мале!
Зошто ке се ти отруеш,
Д' отрујам моја невеста;
Невеста се пак наожде,
А мајка не се наожде.”
Тогај мајка се рашенила,
Си купи љута отрова,
Та си дојде, та си отру
Си отру млада невеста;
Как ѝ даде отрувачка,

Вода истури, стомни скрши.
Се провикна невестата:
„Стојан, моја прва љубов!
Што скоро на мен' се насити;
От бога да најде мајка ти,
Што ми даде љута отрова;
Скоро вода, или вино!”
Ми се спуигги млада Стојан,
Стомна барат, стомна немат,
Вода барат, вода немат,
Вино брка, не се најде.
Се спушти от новата чешма,
Си свали капа от глава,
Си наполни студна вода;
Дури да си дојде дома,
Нељ умрела невестата.
Ка си виде млада Стојан,
Та си јузе остро ноже,
Та си удри в клето срце;
На местото душа дало,
Еднош само проговори:
„От бога, мале, да најдеш!
Находи се, нашири се,
Кат' без снаха и без сина;
Ка ке плаче нејна мајка,
Ка ке плаче за невесга,
И ти да плачиш за сина.”

256.

Мори Недо, бела Недо!
Ветер дует нат селото,
Роса росит пот селото,
Чума мрие низ селото.
Сите чуле разбегале,
Бела Неда не је чула,
Не је чула, ни разбрала.
Неда ткае тенко платно
Тенко платно бел бурунџук,
Кенар*) клава сухо злато.
Тогај веле нејна мајка:
„Мори Недо, бела Недо,
Бела Недо, милно чедо!
Даљ си чула и разбрала
Чума бие у селото,
Сите чуле разбегале,
Ајде, Недо, да бегаме,
Дан' загиниш оште млада
Оште млада и зелена,
На младос ненаситена,
На рухо ненаносена,
На оро ненаиграна.”
Тогај веле бела Неда,
„Бегај, мале, јас не бегам,
Ела верно ти се мољам,
Ко ќе умрам, моја мале,
Да направиш нат гробот ми,
Нат глава шарена чешма,
На ноѕе високо дрво,
На ноѕе зелен кипарис.
Кој ке дојде, мила мале,
Вода да ми се напие,
И пот сенка да ми седне,
И да рече бог да прости
Таја душа што загина.”

257.
СТОЈАН И СЕСТРА МУ ПРОЈА

Ој Стојане, бре Стојање!
Дали знаиш паметуваш
Кога беше бре ск'пиата,
Ск'пиата, гладиата,
Кило жито ока стребро,
Ока брашно цел карагрош!
Стојан има девет деца
Девет деца сите м'шгки.

Кенар - краишта, или жица на платното.

Пара немат половница,
Да си ранит девет деца
Девет деца сите м'шни.
Сестра имат бела Проја,
Пребогата со сточупда,
Стока имат бела чејнца
Ченица девет амбари.
Што отиде сиромашец,
Сестре је се помољует,
„Дај ми, сестро, кутел жито,
Ели, сестро, шиник просо,
Да изранам девет деца
Девет деца, твојте мнуци!”
„Ој Стојане, мили брате!
Ај појди си на друмои,
Пречекај си силен карван
Четири стотини м'ски,
Да измери бела чејнца,
От што ке ти престанит,
Тебе от тоа ке ти дадам.”
Си отиде сиромашец,
Си пречека силен карван
Силен карван пусти м'ски,
И доведе в рамни дворје,
Си тоари бела чејнца;
Испрати млади кирации.
„Ејди брате, бре Стојане!
Не престана едно зрно.”
Зеде врека на рамена,
Отиде на река Ситница,
Си наполни дробна песок,
Си донесе своја кука.
Го видоа девет деца,
Затрчаа при татха си,
Деца гладни, голи, боси,
Да им даит ченичица.
Им истури дробна песок;
Си зобаа дробен песок,
Как зобаа, так треснаа.
Им ископа еден гробец,
Си закопа девет деца;
Пушка зеде на рамена,
Си излезе арамиа.

258.

РАДА

Заспала ми је галена Рада,
Заспала ми је на висок чардак
На висок чардак в шарена ода;
Мандии лајат, дрвари врват.
Радини дружки Рада викает:
„Стани ми, стани галена Радо!
Да залеиме студнана вода!”
Радина мајка Рада скориват:
„Стани, ми стани, галена Радо!
Тук' те викает твоите дружки,
Да ми оите на студна вода.”
Радини дружки на вода беа,
Залеја вода и си дојдоа,
Галена Рада уште ми спиет.
Радина мајка крави молѕеше,
„Стани ми, стани галена Рада!
Твоите дружки на вода беа,
На вода беа и си дојдоа!”

Кага се качи на висок чардак,
Кога ми отскри шарени јорган,
Шчо да ми видит! Рада заклана;
Црните очи мрежа ватиле,
Белото грло, крф исипано,

259.

Разболела се убаа Јана.
Кој ќе поит по Јанина мајка,
За да ја викнит Јанина мајка?
Иди ми, иди, Јанини девер,
Иди ми викни Јанина мајка,
Немој је кажи, туку ја лажи:
„Ајде ми, ајде, Јанина мајка!
Повила ти је убава Јана
Повила ти је м'шконо дете.”
Отиде брго нејзе је каза;
Јанина мајка нему му рекла:
„Постој, почекај, Јанина деверу,
Јас д'а си влезам в земни килери,
Да си изваам свилни пелени
Свилни пелени, ибришим повој.”
И ја почека Јанинин девер,
Та и си влезе в земни килери,
И си изваде,свилни пелени,
Свилни пелени, ибришим повој;
И кинисале да ми одат.
И ми оделе, што ми оделе,
И достигнале к'де пол-п'ти,
Је примириса восок и темјан:
„Ејгиди, рече, Јанин деверче!
Што ми мирисат восок и темјан?”
И тој је рече, се отгоори:
„Ајде побрзај, Јанина мајка!”
И ми оделе, ми приблизале,
И се задале м'гли пракои,
По м'гли идат тешки носила,
На носилата та убаа Јана,
Прет носилата јагне раначе,
Прет Јана оит, за Јана блеит.
По Јана одат Јанина золва,
По Јана одат, негја ја плачит;
,,Ој Јана, Јано, еј мила снахо!

Кој ке ми плетит ситната леса,
Ситно плетана, често редена!"
Нејзина мајка тука примират,
Тука примират, одвај оживјат.

260.

Везала Јана бела махрама,
Време везала девет години,
Не је стигнало свила коприна,
Свила коприна и сухо злато.
Ја прок'лнала Јанина мајка:
„Еј Јано, Јано, еј мила керко!
Навезала је, не кердосала,
Ни кука збрала, ни чедо стекла,
Дури не појдиш кај црно море,
Да ми чуеш где риба пеит,
Где риба пеит, где мрамор ѕунит."
Како ја Јана мајка прок'лна,
Така ја Јана клетва ватила,
Навезала је, не кердосала,
Ни кука збрала, ни чедо стекла.
И ми отишла, кај црно море,
Да и ми чуло где риба пеит
Где риба пеит, где мрамор ѕунит.
Да и си зела камен мраморен
Да го носила девет месеци;
Камен повила, камен развила,
Камен пак камен, студен пак студен.

261.

Што ми се белеи, лелеит?
Ели ми је бели шатор?
Ељ ми је грутка снежовца?
Ељ ми је соколово пиле,
Ели ми је бело платно?
Ели ми је руди овен?
Да је грутка снежовица,
От с'нце ке скопнеше;
Дá да ми је бело платно,
Лељ ке го девојка зберит;
Да је соколово пиле,
Даљ ке пиле отлеташе;
Дá да ми је овен руди,
Дá лели ке в поле слезит;
Туку било бели шатор,
А пот него Болен Дојчин;
Крај него сестр' Ангелина:"
„Ајти сестро Ангелино,
Земи с'да, та начекај,
Начекај от мојте рани,
Та растури по п'тишта,
По п'тишта, по све друмја,
Донеси лекоита вода,
Да измиам моите рани."

262.

Попитал Стојан бела Бојана,
Стојан ја питат, брат ја не даватт;
Стојан бекрија лудоделиа:
„Отруј брата ти, бела Бојана,
Отруј брата ти, земи ме мене.”
Отруло би го, Стојане море
,,Отруло би го, немам со ошто.”
„Ја да ти кажам, бела Бојана,
Ајде појди си от осој в осој,
Ти да фати си две љути змии.
Една осојна, друга присојна;
Да преврзи и со зелен гајтан,
Да преврзи и со зелен гајтан,
Јаор ке цутит, јадот ке капит;
Да си начекаш во зелен вилџан,
Да да му даиш да се напиет.”
И си ватила две љути змии,
И преврзала со зелен гајтан,
И преврлила на зелен јаор,
Јаор ми цутел, јадот ми капел;
И начекала во зелен вилџан,
Брату подала да се напиет:
„Напи се, брате, љута ракиа!”
„Напи се, сестро, ти си постара!”
„Напи се, брате, госпот је постар!”
Колку се напи от коња падна,
От коња пацна на ножот удре
На ножот удре, и часот умре.

## С М Е Ш Н И

263.

Стој ане, море Стојане!
Што ј е ова чудо от тебе,
От таја пуста тамбура!
Моми си парти фрлие,
Невести разбој скршиа,
Старите фурки здробиа!
И ми станае сељани,
Кренаа тешка давиа,
Ојдоа дур при кадиа:
„Егиди млади кадиа!
Ељ суди како се судит,
Ели кажи ни поборго.
Што је ова чудо големо
От левенего Стојана,
От таја пуста тамбура!
Моми си парти фрлие,
Невести разбој скршиа,
Старите фурки здробиа!”

Кадиа пушти сејмени,
Ми го кренае Стојана.
Стојан би умен, разумен,
Стојан си зеде тамбура,
И зеде овен нај арен,
Си ојде дур при кадиа:
„Кадиа, море кадиа!
Што си допуштил по мене?”
Му фрли овен во дворје,
Си удри пуста тамбура.
Стана кадиа да играт,
Си фрли биниш в камара,
Си фули шапка на греди;
Кадиа лепо му зборвит:
„Стојане, море Стојане!
Чини си, как си чинило,
Свири си, как си свирило.”

264.

„О мори Стано Додоа!
Што н' го жените Никола?”
„Мислиме да го жениме,
Сешто с` имаме готоо:
Шикла шошница полна ченица,
И ј ас си ј ада и селоі даам,
Пак се надеам свадба да чинам,
Пак ме викает сиромаф,
Попот ми керка не дават!
От жаба нога цела пастарма,
И јас си јада, и в село даам,
Пак се надеам свадба да чинам;

Пак ме викает сиромаф,
Попот ми керка не диват!
    Цевка бурило полно со вино,
И јас си пиј ам, и в село даам,
Пак се надеам свадба да чинам;
Пак ме викает сиромаф,
Попот ми керка не диват!
    От глуфче меше полно со мавца,
И јас си јадам, и в село даам,
Пак се надеам свадба да чинам;
Пак ме викает сиромаф,
Попот ми керка не диват!

265.

Забораиф да се жена,
Дур ми чичо наспомена,
И си прегнаф четворткола,
Четворткола, два биола;
Та си појдоф во Сочани,
Си ја зедоф Шавар Дуда.
Си кинисаф да си ида;
Идеф, идеф до полп'ти,
Секоа дола, скрши кола,
Секоа рида пукни вола,
Ја донесоф дури дома.
Шавар Дуда ми привика:
„А свекрво магарице!
Распраи ми к'тиштата,
Оти дојдоф добро в куки;
Донеси ми три киселци
Три киселци ужвеници,
А четири прошеници;
Донеси ми до три кобли
До три кобли пресно млеко,
Да си јадам, да си сркам."
И станала свекрва је,
Је донесла три киселци
Три киселци ужвеници,
А четири прошеници,
И три кобли пресно млеко.
Малу што си напраила,
Колку чука на планина;
Малу вода што пуштила,
Завртиле девет окна
Девет окна водеинци,
А десето ваљаици.

266.

„Каљо, мори Каљо! Што не одиш на гости?"
„Чичо, море, чичо! со кого да одам?"
,,Каљо, мори Каљо! лели имаш момче."
„Чичо, море, чичо! Ке сум зела момче!
Чичо, море, чичо! Ко д' отворам ношви,
И ми велит: мајко меси ми кравајче!
Чичо, море чичо, јас му вељам: немам;
Та не сум ти мајка, а мај го не фтасал;
Туку сум ти жена, желка ти во грло.
Кога д' идам на вода, и тој идет по мене,
И ми велит: мајко напи ме водица!
Та не сум ти мајка, а мај го не фтасал,
Туку сум ти жена, желка ти во грло,

267.

Посадил ми дедо рамен бел босиљок,
На онаја рида, рида бес вода.
Му се научиа до две малки моми,
Босиљок да берет, штета да му чинет,
Ми се затскри дедо зад свеклои перја.
Повтур ми дојдоа до две малки моми,
Босиљок да кинет, штета да му чинет.
Се спушти дедо, ја фати Стојна;
Стојна му велит: „пушти ме, дедо,
Пушти ме, дедо, ја сум ти мнука."
„Кога си ми мнука, што бараше тука,
Босиљок да бериш, штета да ми чиниш?"
Ја пушти Стојна, ја фати Доста;
Доста ми је мала, л'га та не знаит,
Туку му велит: „пушти ме дедо,
Ке донесам мајка, бела и црвена,
Морска к'дана." И дедо је велит:
„Кога имам млада, чуму ми је стара?"

268.

Посадила зелен пипер
Пот гора, пот вода,
Пот три мости камнени.
Камнени мост не нишај се,
Мене мајка не ме дават за тебе.
Ми пуштила шута коза,
Дан ке пипер ми испасит,
Дан ке пипер рот ми родит,
Пот гора, пот вода,
Пот три мости камнени;
Камнени мост не нишај се,
Лудо млада не надеј се,
Мене мајка не ме дават за тебе.
Ми пуштила диви волка,
Дан ке коза ми потерат,
Дан ке пипер ми го пасит
Дан ке пипер рот ми родит,
Пот гора, пот вода,
Пот три мости камнени;
Камнени мост не нишај се,
Лудо млада не надеј се,

Мене мајка не ме дават за тебе.
Ми пуштила црни бумбар,
Дан ке волка ми го дупнит,
Дан ке волк ми коза терат,
Дан ке коза пипер пасит,
Дан ке пипер рот ми родит,
Пот гора, пот вода,
Пот три моста камнена;
Камнени мост не нишај се,
Лудо младо не надеј се;
Мене мајка не ме дават за тебе.

269.

Старец дељба делеше
Со утарче борина,
И делеше момите,
Старите на младите,
И младдѕте на стари.
'Семте даде по мома,
Старо зеде две моми.
Првата ми велеше:
„Ајде да го пуштиме
Да го пупггтцие на вода,
Вода да го понесит
Так да старо губиме.”
Го пуштиа на вода,
Пак излегое две моми,
Да видет старецот
Дан' го вода понесе.
Ете старо де идет
Во леица ведрото,
Во десница кресница.
Пак се чудет две моми,
Как да старо загубет!
Пак си зборвет дае моми,
Втората ми велеше:
„Да го пуштиме на дрва,
Дан' ке го мечка изедит.”
Пак излегое две моми,
Да го старо видеет,
Дан го мечка изеде.
Етог' старо де идет,
Магаре терат прет себе,
Мечка носит по себе.
Пак си зборвет две моми:
„Вода не го понесе,
Мечка не го изеде,
Ајде да го љубиме.”

270,

Перет моми на Пелиор,
Орат старо во градина,
Со два вола со плужница.
Се распули пусто старо,
И догледа до две моми,
К'де перет на Пелиор.
Трчат старо скокаештем.
Скокаештем, играештем,
Ми отиде при момите;
Тога зборвит кутро старо:
„Земајте ме, мили моми!”
Пак му зборвет до две моми:
„Море старо гурељоо!
Ај појди си дури дома,
Изгори си плужницата,
Запали си кукицата,
Дојди вамо, да те зејме.”
Трчат старо играештем,
Играештем, скокаештем,
Си отиде дур дома си,

Си изгоре плужницата,
Си запали кукицата.
Трчат старо играештем,
Скокаештем, летаештем,
Си отиде при момите:
„Земајте ме, мили моми!
Си изгориф плужницата,
Си запалиф кукицата.”
Пак му зборвет до две моми:
„Море старо гурељоо!
Пак дома ти да си појдиш,
Заколи си до два вола,
Појди назот да те зејме.”
Трчат старо играештем
Играештем, скокаештем,
Си заколи до два вола.
Трчат старо при момите;
Пак им велит кутро старо:
„Земајте ме, мили моми!
Си заколиф до два вола.”
Пак му зборвет до две моми:
„Бегај тамо, море старо,
Море старо гурељоо!
Што изгоре плужницата,
Што запали кукицата,
Што си закла до два вола,
Бегај тамо, витосај се!
Чуму ти се до две моми?”
Викна старо да ми плачит:
„Леле, леле плужницата!
Ја сиромаф кукицата!
Дур до бога волоите!”
Бегат старо по колена,
По колена, по носички.

271.

Отбегнала ми Петкана
Дури в зелени ливаге;
Селата трчет по неа:
„Постој, Петкано, почекај!
Што је ова чудо от тебе,
Што бегаш дури в ливаге?
От кого имаш кабает?”
„Сељани, брака ротени,
Ја да ви кажам, прикажам;
Кабает имат големи,
От помладего девера.
Кога сум дошла невеста.
Него сум нашла малечек,
Со нога сум го лељала,
Со кравајче сум го ранила.
Тога ми велит: Петкано!
Aj да се оба земиме!
За тоа бегам от него
Дур в зеленине ливаге.”

272.

Попу една, мене две,
Поп се срдит, а ја не;
Поп си фати патерица,
Ја си фатиф секирица;
Поп помавна, ја го удриф;
Поп побегна, ја се скриф,
Тука види кој ј е криф.

273.

Предите, прелки, предите,
Да ом'жиме Дремуша.”
Дремуша дремит крај оган,
Дремуша мајке велеше:
„За кого, мајко, за кого,
За кого ке ме ом'жиш.”
„З' овчара, керко, з' овчара
З' овчара ке те ом'жам,

Да јадиш кисело млеко."
„Нејкум го, мајко, овчара,
Тој имат многу работа;
Туку го сакам орача,
Што јадит бели погачи,
Што пиет вино црвено,
И прељутана ракиа."

274.

Шарена Анѓо, писана,
Месила Анѓа коматат,
Ми го однесла на гумно.
Кркнала жаба в коматот,
Сите фатие вилите,
Попот ми фати штежерот;
Сите фатие в осојот,
Попот ми фати присојот;
Сите ми велет жаба је,
Попот ми велит мечка је.
Сите дојдое со круши,
Попот ми дојде без уши;
Сите дојдое со плочи,
Попот ми дојде бес очи.

---

Имам жена работна,*)
Често куќа метеше,
На трети ден, на пети ден,
На окулу метеше,
Стрет куки го береше,
Него ми го вадеше,
Да ми растет печурки,
Да ми месит печурници.
Кога дојде Велигден,
Со глаата в ношвите,
Со ноѕете в пепелта,
Со устата в бочвата.
Кога дојде Велигден
Ми немаше кошуља.
И ја си се зачудиф,
Та си појдоф в планина,
Набраф каље габрои,
Набраф пр'ке смрекои,
Та́ је сплетоф кошуља,
Ја променаф жената,
Ја изваиф на оро,
Сит' играе по клекум,
А мој ата по просум;
Кољето је дупее,
Пр'кето је плускее,
И краците водени.

275.

„„Тинтано моме, Тинтано!
Аљ си напрела вретено?"
„Напрела сум го, напрела
Моето ми го вретенце,
За три години предено,
Ама сум си го продала,
На пуста штура меана
За пусто вино црвено."

276.

Заборавин да се жена.
Прела баба три вретена,
С чудом стоех, да се чуде
Да се чуде што да и чине.
Однесла и на пазарот,
Продала и по три пари
По три пари, девет пари.
С чудо стое што да и чине,
Купила си еден дедо,
Педа чоек, лакот брада,
Па го зави в цедилката,
Однеси го дури дома

*)Оваа песна во првото издание нема број. - Бел. на ред.

Дури дома на оџакот.
Навалила силен оган,
Па си прсна пуста искра,
Испрли му брадичката.
Па свари му казан чорба.
Насркај го, најади го,
Изнесе го на стрет село
Во стрет село да се боре.
Никој нема да се најме,
Со дедото да се боре;
Најмело се кусо петле,
Грабнало се со дедото;
Ни тој пада, ни тој пада;
От дедото крви течат,
От петлето пердуф лета.
А што беше кусо петле!
Искарај му десно окце,
Надвило му кусо петле.
Пак дедото сака борба
Испаднала стара жала,
Грабнала се со дедото,
Изгризало десно уше,
Па надвила на дедото.
Пак дедото сака борба.
Излегло му едно орле,
Грабнало се со дедото,
Па го дигна со се опинци,
Однесе го на седело,
Нарани си негој пилци,
Фати баба да го бркат
Да го брка, да си плаче,
Да си вика со гласове:
„Камо ми го пеливанот!"

277.

„Перунице девојче!
Не стој, не стој на брегот,
Брек се ронит ке падниш!
Говори Перуница:
„Ејди лудо и младо!
Ако паднам да умрам,
Асана да не зеам.
Асан одит на војска,
Т'нка пушка однеси,
Ластагарка донеси;
Чифт пиштоли однеси,
Коледачки донеси;
Остра сабја однеси,
Самар штица донеси;
Кутел пари однеси,
Шиник воппіи донеси."
Говори лудо младо:
„Перунице девојче!
Брек се рони, ке падниш!"
„Ако падна от брегот
На долу, има з' ошто."
Падна и се отепа,
Асана го не зеде,
Перунице девојче.

278.

Собрале се, набрале се
Седумдесет и сет мина
И сет мина арамии.
Први беше куси Петко,
Куси Петко шатрум-патрум,
На четири патерици;
И по него касапчето
Касапчето Прилепчето,
Два кодоша от вароша,
Чукни-т'пан М'жоечки,
Врти-калец, Сено-косец,
Суши-сливи от Долени,
Прди-зелка, Црни-лишки.
Мавни-вила от Могила,
Поп Никола от Битоља ...

279.

„Петкано бела Вардарко,
Ејгиди црно отбрано
Во сто тоари чеинца
Во Вардар цвеке секакво!
Бери, Петкано, дá носи.”
„Како да берам, да носам?
Синоќ сум била на свадба,
Сите момчина на танец,
Моето аро в пепелта;
Сите момчина биниши,
Моето момче кожуфче;
Сите момчина калпаци,
Моето аро шапчиште;
Сите момчина тозлуци,
Моето аро опинци;
Сите момчина шалвари,
Моето аро бечвишта;
Очите му се в бочвата,
Р'цете му се в ношвите.”

280.

Кога мама умираше,
А тја мене зар'чеше,
Ниско либе да не љуба,
Нито ниско, ни високо.
Аз заљубих пусто либе,
Дедо харо кожухаро,
Шапката му три дни д'лга,
Три дни д'лга, ден широка,
Педа човек, лакот брада.
Аз отидох в градината,
Си го најдов в латината,
Где се бори с мравунците;
Пусти мравки се от горе,
А либето се от долу.
Аз го узех в престилката,
Та го турнах в к'шти в к'тот;
Фрнка искра изгори го;
Аз го турнах в подводникот,
Капна капка удави го;
Аз го турнах на полица,
Захлупих го под паница.
Дојде мишка[1]) завлечи го,
Пратих котка[2]) довлечи го.

281.

Момче невеста фалеше,
Имам невеста работна,
На ден си нишка тегнеше,
В недеља к'деља вретенце,
И во месецот пасменце,
Во годината платненце.
Там дека мома предеше,
Тешка је дремка нападна;
Бутнала фурка в пепелот,
Да легна мома, да заспа.
Пустата фурка дренова,
Дури се мома разбуди,
Пустата фурка никнала,
Родила дренки здреани.
Кога се мома разбуди,
Здрели се дренки назоба.

282.

Невеста момче фалеше,
Имам момче работно,
На ден бразда ораше,
Во недељата лехичка,
И в месецот погонче,
А в годината нивичка,

1) Глушец.
[2]) Мачка.

Там дека момче ораше,
Пуста го дремка нападна,
Закачи рало стрет нива.
Пустото рало крушево,
Дур да се момче разбуди,
Пустото рало никнало.
Дало си круши здреани.
Кога се момче разбуди,
Здрели се круши најаде.

283.

„Цоно, мори Цоно,
Мајчина к'дано,
Тејкава Солтано!
Што по поле бегаш
Гола гологлава,
Боса, распашана?"
И она им веле,
Веле и говоре:
„Варај, варај дружки,
Варај мили дружки!
Даљ сте чуле, дружки,
Чуле и разбрале,
В село што је дошол
Селски аберџиа,
Момин вергиџиа:
Децата си фрле
Момите си годе,
Похарната мома
За полошо момче;
А на мене, дружки,
Едно старо харо,
Мече грдуљаво,
Куче трескуљаво,
На р'ка му легнам,
Като на бел камен
Пазухи му бркам
Като во к'пина.
Брадата ме боди,
Като ежовина;
Дихо ми мириса,
Като прчовина.
Гиди лудо младо,
Гиди росно грозде!
На р'ка му легниш,
Като на перница;
Пазухи му бркаш,
Като во коприна;
Лицето му бело,
Лицето му меко,
Като тулип памбук,
Духот му мирише,
На ран бел босиљок.

284.

„Стани, жено, фрк к'дела!"
„Поспи, поспи, мили м'жу,
Змија фучит во к'деља,
Смок се вие на вретено."
„Стани, жено, фрк попара!"
„Така, така, мили м'жу!
Бог да прости кој те родил!"
И ми стана опалена,
Да ми сркат фрк попара.

285.

Удрила ме попадиа
Со полено по колено,
Да ми беше нешто жена,
Жаљба не ми беше;
Обула је ж'лти чевли
На крастаи нозе;
Опасала свилен појас
На криви к'лкои.

## ЉУБОВНИ.

286.

Шила Ѓурѓа д'лга саја,
Ѓурѓа мори,*)
От Митровден до Ѓурѓовден,
Дванадесет терзифчина,
Тринадесет шегарчина,
И пак саја не шиена.
Кога дојде ден Велигден,
Сите моми променати,
Сите моми с д'лги саја,
Бела Ѓурѓа што к'таден.
Које беше оженато,
Жената си оставаше,
Тук да земит бела Ѓурѓа;
Које беше неженато,
Пушката си продаваше,
Тук да земит бела Ѓурѓа.

287

Шетнала се калеш Ѓурѓа,
Ѓурѓа мори,
Од чинарот до бунарот,
Си загина срма колан.
Ми помина лудо младо,
Тој ми најде срма колан.
Ѓурѓа му се милно молит,
лудо море.**
„Ејди лудо аџамиа!
Дан' ми најде срма колан?"
„Жими тебе, жив да сум ти,
Ѓурѓа мори;
Не сум, не сум, не сум нашло,
Ак' сум нашло срма колан,
Да се виткам како него
На твојата половина."
Се прошета калеш Ѓурѓа
От чинарот до бунарот,
Си ѕагина коан ѓердан.
И намина лудо младо,
Тој ми најде коан ѓердан.
Ѓурѓа му се милно молит,
лудо море.
„Ејди лудо аџамиа!
Дан' ми најде коан ѓердан?"
„Не сум, не сум, не сум нашло,
Ѓурѓо мори!
Ако сакаш ти се к'лнам,
Жими тебе, жив да сум ти!
Ак' сум нашло коан ѓердан,
Да ти висам како него
На твоето бела грло."

---

*) Ѓурѓа мори - се повторвит на секои стих.
**) Ѓурѓа мори и лудо море - се повторват на секои стих, едно по друго.

288.

Заљубиле се, душо, две луди млади,
Две луди млади, - две аџамии;
Не ми умеет, - как да се љубет;
Мома ја љубит, - со црни очи.
Лудо го љубит - со суво грозје
Ми и дочула. - кучка м'штеа,
Та ми прегнала - на Нови пазар,
Та м' и однесла - горка зеера,
Та ми отрула - две луди млади
Лудо ми умре, - к'де пладнина,
Мома ми умре - кун квечерина
Та ми дочула. - кучка м'штеа,
Та ми прегнала - четво'рна кола,
Та м' 'и однесла - меѓу два друма.
Мома закипа - меѓу два друма
Лудо закопа, - меѓу три друмје.
Мома излезе - д'лга лозница,
Лудо излезе - црвен трандафил;
Од ошто љубов - што си имае,
Мома ми пушти - лоза кун лудо,
Лудо ми пушти - мишка трандафил,
Мишка трандафил - кун мала мома.
От ошто љубов - што си имае,
Двајцата млади - ми се здружие
Пак си дочула - кучка м'штеа,
Та си отишла - дури дома је,
И та си зела - остроно сорче,
Та ми отишла - меѓу два друма,
Та си исекла - д'лга лозница;
Пак си отиде - меѓу три друмје
Та ми исекла, - црвен трандафил.
Та ми отишла - дури дома си,
Та ми завали - два силн' огнеи,
Та ми изгоре - д'лга лозница,
Та ми изгоре - црвен трапдафил,
Та ми се стори - белана пепел.
Та је собрала - белана пепел,
Та ја фрлила - во градинчето;
Та ми излезе - рамен босиљок,
Што ми го носет - све јуначина,
Све јуначина - пот фесоине,
А девојкине - во пазуине,
А дечинана - во р'чинана.

289.

Лел си фатифме, Јано, вера и к летва
Ни да се вршиш, - ни да се женам
Дур да си појдам, - пуста чужина,
Тамо ке седам, - седум години,
Ке си постеча, - седум хиљада;
Прва хиљада, - руба ке праа,
Руба ке праа, - руба за мене
Втора хиљада, - руба за тебе
Треќа хиљада, - фустан ке праа,
Фустан ке праа, - от шам кутиа;
Четверна хиљада, - биниш ке праа,
Пета хиљада, - појас ке праа,
От ока стребро, - полока злато
Шеста хиљада, - куки ке праа
Куки сараи, - џамој пенџери
Седумта хиљада, - коња ке кипам
Коња ке купам, - вамо да идам.
Кога си дојдоф, - тебе те најдоф,
Пусто свршена, - неом'жена
К'де се згодиф, - кум да ти бида
Кум да ти бида - да те венчаа!
Со кои нoѕе, - кум да кинисам,
Со кои р'це, - венци да менвам,
Со која уста, - да помолитвам!
Уста ми велит, - да се кердосаш,
Срце ми велит, - да н' се кердосаш.

290.

Момо, как си тенко и високо,
Уште де си црнооко,
На мноѕина треска даваш
Кому два дни кому три дни,
А бекару три години.
Го исуши го пресуши,
Го направи суо дрео,
Суо дрео јаороо;
Да' го фрлиш в силен оган,
Да се сторит дробна пепел,
Да го сеиш во градина,
Да израстит рамн' босиљок,
Босиљок, киска цвеке,
Да го берат девојките,
Да го носет в пазуите.

291.

Заспала мома крај море
Пот една гранка маслинка;
Повеа ветер от море,
Откршил гранка маслинка,
Го удри моме по грло,
Моме се от сон разбуди,

Моме ми љуто прок'лна;
Егиди ветер Меглене!
Зашто ме от сон разбуди,
Никога да не повеиш!
Што голем сон си догледаф:
На сон минее три луди,
Првото лудо што мина,
Тој ми потфрли јаболко,
Позелен да је от него;
Второто лудо што мина,
Тој ми потфрли злат прстен,
Низ нега да се провирет;
Трекото лудо што мина,
Тој ме на соне целива,
Со мене да се кердосат.!"

292.
ОХРИДСКИ*)

Брало мома зеленика
Во два скута к'та-дена,
Ми увила зелен венец,
На венецот девет киски
Девет киски босилкои,
А д,есето потлескои.
Сирак јунак сеир чинит,
Да се спушти је го грабна;
Је го грабна зелен венец.
Се наљути љуто моме,
Љуто колнит, солѕи ронит :
„Да би дал бог колку киски
Колку киски на венецот,
Голку града да обшеташ,
Спет назат да се вратиш,
Пак во мојте рамни дворје,
Да да речиіи: дај ми, моме,
Дај ми, моме, кључеите,
Да откључам Пирга града,
Да вида што имат н'тре?
До два старци ми седеа,
Збор зборвеа, строј стројаја."

293.

А Јоване домакине!
Али спиеш, али пиеш?
Ако спиеш разбуди се,
Ако пиеш весели се;
Оти дошле страмни гости,
Пострамен ти глас донесле,
Ми те канет кум да бидиш
Кум да бидиш девет села,
И да кршташ и да венчаш.
Ак' не можиш сам да одиш,
Пушти си аманетчиа.

294.

Садила мома крај море лозје,
Лозје ми садит и песна пеит:
„Хај лозје, лозје, се бело грозје!
Аљ да те сада, кој ке те јадит;
И ја си немам нигде никого,

*) Сé пет песни.

Ни татка имам, ни мајка имам,
Ни брата имам, ни мила сестра;
С'де си имам првата љубов,
И тоа ми ушло в пуста чужина
Пуста чужина, Арапсказемја,
Ми заљубила црна Арапка,
Арапка имам црна Арапче.

295.

Заимче, лудо спаивче!
В недеља дојде от војска,
В понделник ми се посврши,
Во торник бој а ми пушти,
Четворток ми се ожена,
Во петок ферман ти дојде,
С'бота коњи поткоа,
В недеља ми се поготви,
В понделник да ми кинисаш,
Заимче, лудо спаивче!
Кому ке остаиш невеста
Со црвен дулак на глава?

296.

Немој Нешо, добро, немој спи пот дренот!
Ти се фаљат, Нешо, до два до три лудо,
До дво до три лудо, до дво три лудо,
Ке те носат, Нешо, на врф на планина,
Пот бука голема. пот сенка широка,
На трева зелена, крај вода студена;
Ке те кољат, добро, како рудо јагне,
Ке соберат, добро, два товара трески,
Ке запаљат, добро, до дво силни огној,
Ке те печат, Нешо. како рудо јагне,
Ке се сториш, Нешо, како ситна пепел,
Сеа ке доит, Нешо, твоја мила мајка,
А ке плачит, добро, до бога ке викат,
Та. дојдоа, Нешо, твои мила друшки,
Те собраа, добро, све во скутниците,
Изораа, добро, два загона место,
Те исадиа, добро, до свекакво цвеке,
Рамн' босиљок, Нешо, та́ и ал карафил.

297.

У кого си погледала, дуљберо,
Секому си болес дала, назлио,
Кому два дни, кому три дни
На сиромаф шес месеци
Сум искинал шес постели,
Шес постели басмалии,
Три јоргана чичиклии,
Три перници кумашлии,

Три душега беледии,
Што не дојдиш да ме видиш,
Да донесиш понадица,
Лубеница от Струмница,
Суво грозје от Солуна,
Леблебии от Софиа.

298.

Неда седи на одарот,
Одарот се лелееше,
Недино грло белееше,
Лицето и светееше,
Очите и зрак даваха.
Левен Дељо стое, гледе
Стое, гледе, пука, треска,
На Недо веле, говоре:
„Свали се Недо, от чардакот,
Дан се качам, дан те сваљам?”
Неда веле и говоре:
„Море Дељо, левент Дељо,
Што ти је жал, левент Дељо,
Оти седам на чардакот?”
Дељо веле и говоре:
„Мори Недо, бела Недо,
Капнало ти, бела Недо,
Капнало ти бело лице;
Што ти толку разбелело,
На слонцето надвелило;
Твое лице се белее,
Моја душа ми се лее.”
Неда веле и говоре:
„Што ти чинам, да ми к'лниш
Да ми к'лниш мое лице?
Немој к'лни, левент Дељо,
Немој к'лни мое лице,
Појди к'лни тељалката
Тељалката Пољанинска,
Што продава драм белило.”

299.

Катерино, гиди малка мома!
Запрусала мома Катерино,
Запрусала като еребица,
Загукала като гулабица,
Разрушила таја руса коса
По нејната таа рамна става;
Испуштила тие бела гашти,
По нејните тие бела пети.
Догледа је едно лудо младо,
Да и веле, веле и говоре:
„Мори мома, мома Катерино,
Ним ме чини, мома Катерино,
Да залудам, мома, да полудам,
Да продадам, мома, да издадам
Се што имам, мома, и што немам,
Току тебе, мома, да те земам.”
Тогај веле мома Катерино:
„Море лудо, лудо да и младо!
Не продавај, лудо, не издавај
Мајчиниа, лудо, татковнина,
Ако ти сум от бога писана,
Сама, лудо, дома ке ти дојдам.”

300.

Влаинче дворје метеше,
И со Сондефче зборвеше;
„Сондефче, мило хубаво!
Да не го виде момчето!”
„Влаинче лепо, хубаво!
Иди питај го вујка ти,
Сношти си дошол от пазар.
„Вујче ле, мили вујче ле!
Да не го виде момчето?”
„Влаинче лепо, хубаво!
Момчето беше на пазар,
С момчиња камен фрљаше,
С невести збор си чинеше.”

301.

К'д се је чуло видело,
Нат село река да течит,
Крај река дрво бурово,
Бурово, тенко високо.
Тамо се бере соберот,
Момите оро играјат,
Старицитe вино си пиат,
Ергени облок си чинат:
„Који ке префрле дрвото
С триесет глави јаболки,
Сос триста оки железо,
Тоа ке земе Ирина,
Ирина мома шенлива.”
Наимна ерген не може,
Наимна женет не може,
Наимна 'довец, префрли,
Тој ке земе Ирина,
Ирина мома шенлива,
Викна Ирина да плачит:
Олеле, боже, до бога!
Што ми ј е било пишано,
'Довецо мома да земит,
Ергени баби да земат.”

302.

Мила Ено, мила т'го,
Мила мајчина к'дано,
Севдим тејкова Султано!
От Бога да најде мајка ти,
Здравје не видел башта ти,
Што не те даде за мене!
Отбираше, пребираше,
Сиромах не бендисаше,
Сиромах сум, бар јунак сум.
Најде зенгин, тá те даде,
Имање гнило буниште,
Кога је харо на к'тот,
Кога је чума на светот.
Ке идете, Ено, ке идете,
Ке идете негде на гости,
Низ село ке поминете,
Ке излезе малко, големо,
Турци, кауре да гледат,
Ке речат, Ено, ке речат;
„Гледајте, море, видејте,
Какво је аро напреди,
С добра невеста по него,
Не прилегала за него.”
Сирамах сум, бар јунак сум,
На унери унерциа,
На камено баш тавџиа,
На песмите туркиџиа,
Ке идехме, Ено, ке идехме,
Ке идехме негде на гости,
Низ село ке поминехме
Ке излезе малко големо,
Турци, каури да гледат;
Ке речат, Ено, ке речат:
„Гледајте малко големо,
Каков је јунак напреди,
Добра невеста по него,
Је прелагала за него
Алал му била на него.”

303.

„Еј девојко хубава,
Егиди пиле шарено,
Егиди јагне ранено!
Седи да поседиме,
Гледи да погледиме,
Оти ке се разделиме,
На далеко ке идеме;
Ти в далеко во Петрове,
Ув тетини ти на госте".
Она му веле говоре:
„Егиди лудо, да младо!
Продај си чуфте пиштоле,
Купи си рало волове,
Ори си рамне дворове,
Сеј ми си, лудо, јадове;
Ак не ти никнат јадове
Мног ке се јадиш по мене.
Сеј ми си, лудо, ружинот,
Ак не ти никнит ружинот,
Мног' ке се ружиш по мене.
Сеј ми си, лудо, вртика,
Ак не ти никнит вртика,
Мног' ке се вртиш по мене."

304.

„Марчо .ле, Марчо, Марие!
Јас сношти пуштиф за тебе,
Оти не дојде до мене?"
А она веле, говоре:
„Еј море лудо, да младо,
Кенисах, лудо, да дојдам,
На п'т ме мене стретеа
Мајчините девет браќа,
Девет брака, осум снаи,
Дванаесет мили мнуци,
От п'т мене ме врнаа.
Дури дома да си одам,
Дури врати да отворам,
Дур кандило да запалам,
Дури огин да навалам,
Дури вечера да зготвам,
Дури погача да месам,
Дури кокошка да печам,
Достигнаха стројниците,
Нели мене армасаха."

305.

Прошетах горе, прошетах долу,
Току да видам таја што сакам,
Таја што сакам и што ме сакат,
Таја што љубам и што ме љубит
Видох га видох горна махала,
Горна махала, в мала градина,
Карафил граде, шебои праше.
Умех, се чудех ка да и речам
Ка да ут речам, да ја позадрам,
Рекох и рекох „малка девојко,
Малка девојко, блага јаболко!
Јурвај ми, моме, солба босиљок,
Солба босиљок, гранка карафил.
За да закачам на бела чалма
На бела чалма, нат црни очи!"

Мома му веле, веле говоре:
„Ако си ерген прескокни плетот
Прескокни плетот, влези набери
Страна босиљок, товар карафил;
Ако си довец, мини, помини,
Мини, помини, по врага оди.”
Тога тл веле, веле, говоре:
„Не сум си ерген, нити сум довец,
Туку сум, моме, младо женено
Младо женено, да́ похарено,
Љуба си љуба, харовно ода,
По вонка кукла в к'шти панукла,
В к'шти си мете, буниште праве.”

306.

Три моми вода лејеет,
Дур јаор ми ко кршеет,
Дур јаор ми протоори:
„Сељани, брака рогени!
Ељ вода пресекнете ја,
Ељ јаор пресечите го,
Ељ моми омажете и.”
Станае кутри сељани,
Ни вода ја пресекнеа,
Ни јаор го пресекое,
Аук моми и посвршие,
Едната за кувенџиа,
Другата за папуџиа,
Треката за симиџиа,
Таја што за папуџиа,
Ке носит чевли везани,
Таја шта за кувенџиа,
Ке носит злати прстени,
Таја што за симиџиа,
Ке јадит бели симиди.

307.

Оф леле боже милечек!
Не можа д' ода на пазар
От тие пусти бакали;
Црни маслинки давает,
Црни ми очи сакает.
Оф леле боже милечек!
Не можа д' ода на вода
От тие пусти рибари;
Бели летници давает,
Бели ми р'це сакает.
Оф леле боже милечек!
Не можа д' ода на фурна
От тие пусти симиди;
Бели симиди давает,
Бело ми лице сакает.

308.

„Девојче ореоо ветче, босиљкоо кивче,
Не врви ми низ дворје,
Не мами ми сина, сина Костадина!”
„О мори бабо стара, убил ми те господ!

Кој ти мамит сина, сина Костадина?
Мамет, ти го мамет, моите црни очи.”
„Девојче ореоо ветче, босиљкоо кивче!
Не врви ми низ дворје,
Не мапит ми сина, сина Костадина!”
„О мори бабо стара, убил ми те господ!
Кој ти мамит сина, сина Костадина,
Мамит, ти го мамит мое бело лице.”
„Девојче, девојче, вишна и високо,
К'пинаје кноко, це врви ми низ дворје,
Не мами ми сина, сина Костадина.”
„О мори бабо стара, убил ми те господ!
Кој ти мамит сина, сина Костадина?
Мамит, ти го мамит мое бело грло.”
„Девојче, девојче вишна и високо,
Кпинаје кноко, не врви ми низ дворје,
Не мами ми сина, сина Костадина!
„О мори стара бабо, убил ми те господ!
Кој ти мамит сина, сина Костадина?
Тебе ти го мамит мој а тонка стара.
Зашто ми је, бабо, вишно и високо
Вишно и високо, к'пиноје кноко.”
„Девојче, девојче, вишна и високо!
Јаска да се пула, и да се радва,
Како не ми мамиш сина Костадина?
Тој рано ми станвит, на дуќан ми одит,
Ти порано станвиш, на вода ми одиш;
Него ми го мамиш; на дукан ми седит,
Крај дуќан му врвиш, него ми го мамиш.”
„О мори бабо стара, убил ми те господ!
Зар ти ниет имаш нас да н₵ отделиш!
Смртта да те делит, тебе да те немат!
Ама ние двата в шарена одаа,
В шарена одаа, на мека постеља.
На лоши зборои полошо ке наиш;
Сина ти љуби го, а мене кроти ме.
Ако сакаш, бабо, век да си поминиш,
Ама мие двата не си се делиме.”

309.

Јаглико моме, Јаглико!
Јаглен је срце мајке ти,
Жар и пепел на татка ти!
Зашт' не те даде за мене,
Туку те даде до мене
До мене на мој комшиа.
Комшиа ми е баш душман,
Татка ми ми го опрале,
Брата ми ми го фатиле,
И на кол ми го удриле.

310.

ДОНА И АГО

„Что си метнала, Доне, Доне
девој ко*)
На п'т под орјах,
И метнала си,
Чомбер на глава?
Мајка си жалиш,
Башта си жалиш?”
Дона си Агу
Тихо отговара:
„Нали ма питаш,
Право да кажа;
Ни мајка жаља,
Ни башта жаља;
Тебе си жаља,
Като штеш д' идеш
На пусти сефер;
Не п`рлјага ли,
И ас с теб'д'ида
На пусти сефер?”
Аго си Дони,
Тихом говори:
„Ас не јујдисва
И тис с'с мене,
С'с мене д' идеш
На пусти сефер;
Че тамо кажет
Многу с Турци,
Повлече Грци,
Мен' штат погуби,
Тебе штат узе.”
Дена си Агу
Тихом говори:
„И ас с'с тебе,
Аго, да ида;
Дене да ти с'м
Младо сеихче,
Да ти тимара
Добрите коне
Брзи атове;
Утром да ти с'м
Млат кавеџија,
Млат чубукчија,
Кафе да вара,
Чубук да пала;
Вечер да ти с'м
Бјала кад'на,
Да ти постилам
Меки душеци
Да та зивавам
С меки јургане.”

311.

От Костурско**)

Де се чуло и видело
На сон мома да се краде
Мегу мајка, мегу татко,
Мегу девет нејни брака,
Мегу нејни осум снаи.
Па ја зеа, ја носија
Ја носија во ливади,
Да удриа два чадора,
Еден зелен, други червен.
Се разбуди мала мома,
Отговоре млада мома:
„Море лудо, море младо!
А подај ми фр'шко ноже
Да посеча блага лапка,
Да накисна моја уста;
Па да одиш д' она чешма,
Донеси ми ибрик вода,
Да оладам мое срце.”

*) Доне, Доне девојко - се повторува на секои стих.
**) Тие тринаесет песни сет од Костурско.

Се измами лудо младо,
Па си оде, вземе вода;
Се умори мала мома.
Ка ми дојде лудо младо,
К'де виде младо мома,
Само лудо се умори.

312.

Дали легна, дали заспа,
Дали виде сон за мене,
Как што видох ја за тебе?
Се сторихме два гол'ба,
Летнахме, вишно, високо,
Ние токмо зевгарично
Се качихме ливаѓата,
Бог да биет берачите,
Што дојдоха не скорнаха.
Си летнахме ние токмо,
Се качихме на лозјето;
Бог да биет аргатите!
Што дојдоха нѐ скорнаха.

313.

„Стојно, мори Стојно!
Утре ке ти дојда."
„Немуј, лудо, немуј,
Вaја вечер не иди.
Дојди, лудо, дојди,
Дојди утре вечер;
Мајка ке ми оди
Горни воденици.
Облак ќа ја вати,
И грат ќа заврни,
Порој ќа ми стечи,
Мајка ќа остани,
Па ти да ми дојдиш."

314.

Чие ет онова чупче
Онде на ридо што седи
На ридо оданде реката,
Турено каке колоната,
Флорин носе на челото
Флорин мамудиа.
О мајко, мила мајко!
Ка да се става со неја,
Болен да легна крај неја,
И здрав да стана от неја,
Ка трандафил во градина,
Ка горозве во планина.
Не е било чупче за пилини,
Току е било Косинско невешче
Оно си има момче по чуждина,
Тамо седи кирацииа чека,
Да не книга од него најди.

315.

Еј моме калешото,
Не седи много на вечер,
Не гори многу борина,
Оти ет болна година,
Чумата биет стред село,
Ке да те чукни, обере,
Ке те жаља јуначето.

316.

Мори девојко јарембице!
Не пеј рано в зората;
Коно си носа на вода,
А коно вода не пие.

От твоите тонки гласови,
Што гласиш рано в недеља,
Кога момчина в црква ода,
Кога девојки за вода ода.

317.

Ја спули се, моме мала,
Наваја тука планина,
Што м'гла има на неа?
Да не ја речеш от бога

Току да речеш от мене,
Това е мои здиови,
Што здиа јаска за тебе,
,А ке изгора крај тебе.

318.

Ме изгора ме попари, бела червена,
Дур ме стори суво дерво, -
Дојде брат ти ме посече, -
Да ме кладе на силен оган, -
Па ме направи бела пепел, -
Ме раздаде на сапунџии, -
Да ме праве раки сапун. -
Да се мијат девојките, -
Да миат бела образи. -

319.

Море чупче малечко
Не те знам чие си,
Да ти купа драм белило,
Драм белило и црвило,
Да го тргаш на бело лице,
Ти да тргаш; јаска да се пулам,
Да се пула, да се радва.
Да ти купа шарен колан,
Да го носиш на половина,
Ти да го носиш, јаска да те пула
Јаска да се пула, и да се радва,
Да ти купа чевли кондури,
Ти да ги носиш, ја да те пула
Да те пулам, да се радвам.

320.

Море лудо, море младо,
Женено си, или не си?
Ако не си оженено,
Оди седни на бунаро,
Тури фесо над окото
И киската на рамена,
Пиштолите на појасо,
Шарен туфек на колено,
А сабјата на камено...

321.

Сношти ми е дошло мало Стамболче;
Што абар донесе от Стамбола града?
Абар ми донесе Стамбол се запали
От четири ст'рни, четири огневи.
Тиа не ми биле четири огневи,
Току ми биле четири панукли:
Едната ми бие све млади момчигна,
Другата ми биет све млади девојки
Трећата ми биет момчина женени,
А другата биет невести м'жени.

322.

Трака трука на. Вишина порта,
Да излезе Виша Гркиња;
Не излезе Виша Гркиња,
Ток излезе Вишината мајка.
„Та што сакаш тука, море лудо,
Море лудо, младо неженено?”
„Помина по тува Вишна да ја вида,
Зборок да и реча, вино да донесе,
Јаска ке и дада пари неброени,
Таја да ми даде вино немерено.”

323.

Пијан идам от града,
Стрећам мома в ливада,
Си загреах коната,
Да целувам момата.
Спрсна мома да бега:
„Чекај, моме, не бегај,
Ти си моја, па моја
Сношти сум бил на васка,
И на стол сум седнало,
Благо вино сум пило.
Ке молитвам мајка ти,
Ке благосвам татка ти,
Пари немам да платам,
Пушка реим оставам,
Тебе не те оставам.”

324.

„О соколче, пиленце шарено!
Что тја питам, право да ми кажеш,
Да ми кажиш право, да не л'жиш,
Кој ти злати крилье до рамена?
Кој ти сребри нозе до колење?
Кој ти сади трендафил на глава?”
Отговара пиленце соколче:
,,Нали питаш, право да ти кажа;
Ја си имам до три мили сестри;
Первата је у цара царица,
Втората је у везир везирка,
Третјата је у паша пашица.
Гдето ми је у цара царица,
Тја ми злати крило до рамена;
Гдето ми је у везир везирка,
Тја ми сребри нозе до колена:
Гдето ми је у паша пашица,
Тја ми сади трандафил на глава.”

325.

Море момиченце м'нанко,
В кр'стта си тврде т'нанко,
Не гледај доло и горе,
Но гледај Банка в очите,
За да те Банко испише
На турска бело хартиа.
Банко ште да т' проводи,
Да види татко и мама
Какво с'м либе залибил,
На тојзи пусти вильает;
Сн'га му т'нка висока,
Лице му бело, червено,
Вежди му черни гајтани,
Уста му чешка сребарна,
Очи му черни череши.

326.

Сношти станах с'нен, буден махмурен,
Та попитах моја мајка м'штиха:
„Пели ли с' први петли и втори?
Викал ли је Селим хоџа на меџит?”
Отговарја стара мајка м'штиха:
„Не с' пели први петли, ни втори,
Ој ти тебе лудо младо, глупаво!
Н.е е викал Селим хоџа нá меџит.”
Ас не слушах моја мајка м'штиха,
Но отидох в моите темни ах'ри,
Та извадох моја коња хранена,

Оседлах го, обуздах го аз него,
Воседнох го, припуснах го аз него,
Та отидох на студени кладенци.
Там намерих до три моми згодени,
Аз попитах до три моми згодени:
„Гази ли са тази вода студена?
Крши ли са таз калинка червена?
Либјат ли са до три моми згодени?"
Отговарјат до три моми згодени:
„Не са гази, т'зи вода студена,
Не са крши таз калинка червена,
Не са либат до три моми згодени."

327.

Момкова мајка из дом излезла
Из дам излезла, снаха да тражи;
Много тражила и намерила,
Где мома цвеке у китка бере:
„Зашто ти, моме, та китка цвеке?
Дали за тебе, дали за либе."
О чужа мајка, аз либе немам,
Но салт за мене, да ми мирише."
„А штеш ли, моме, да те аз земам
За мого сина, за Костадина?
У него бахча хубава има,
И цвеке има да ми мирицте."
„О чужа мајка, што мене питаш?
Аз башта имам, ти него питај,
Аз мајка имам, ти неа питај;
Гдето ме дадат, ја с'м готова."

328.

Заран ште ме рано на п'т да идеме
През горат'а в село мома да годиме.
Но послушај, синко, што шта да ти кажем
Помни коги влезнеш у м'штини двори,
Да не гледаш к'шта дали је голема.
Но ти гледај, синко, дал је пометена;
И не гледај дрехи, ако мома има,
Обеци и венци, шити р'каве;
Това все не струва сал неколко гроши;
Но ти гледај памет ако она имат.
Зашт' това је, синко, голема имање.
Големо имање без довршување.

329.

Болно лежит мало моме,
Болно лежит три месеци,
М'ка имат, т'га имат
Т'га имат за лудото.
Па говори мало моме
Мало моме на мајка си:
„Ми се пиет студна вода,
Да с' напиам, та да умрам;
Викнете ми моето лудо,
Да го видам, та да умрам.”
Па си дошло лудо младо,
Го видело, го целива,
Тифко нему проговара:
„Јас за тебе си умирам.”
Уште речта не дорече,
В еднош моме си умрело.

330.

Мајко ле, мила мајка ле!
Помина момче Дреновче,
На брза коња вгјааше,
Лицето му се јаснеше,
Како ламбада борина,
Перчето му се вееше,
Како је ковел в планина.
Ја мене дај ме за него,
Ак не, ке бегам по него.

331.

Петрице, моме Петрице!
Деј гиди риба летнице,
Црвено от Охрит јаблко,
Преспанска т'нка јагуља,
Блибасанскono ноже,
Јуручка топла погача,
Битолско поле широко,
Тиквешка бела пченица,
Солунско суво грозјенце,
Воденска ширка црвена,
Негошко вино убаво!

332.

Дали је с'нце што рано огреват?
Дали је пагна со силнана војска?
Дали је кула меѓу два мајстора?
Даљ је невеста меѓу два девера?
Дали је коња меѓу двана слуга?
Дали је оган меѓу два ридиа?
Дали ј е река меѓу двана брега? ...

333.

Што ми је срце тегнало
Баш арамиа да бидам,
Црна кошуља да носам,
Чифти пиштоли на појас,
Тонката пушка на рамо,
Острата сабја на лево;
Баш арамиа да бида
Во Мориовска планина
Со сто ј педесет сејмени!

334.

„Стани ми Недо мори отвори
Малата врата вратничка.
,,Не мога дулбер, море, да стана
Мајка ми лежит до мене,
Варлила р'ка, драги, врз мене;
Не могу, драги море, сум мала,
От дванаесет години,
Не могу, драги, диван да седа,
Не могу, драги, чубук да паља.”

335.

„Бисеро, моме Бисеро!
Даљ си у бахчи растена,
Даљ си от бога дадена? “
„Не сум у бахчи родена,
Ни сум от бога падната,
Тук сум от мајка растена.”

336.

От село Кронцеливо, близу до Воден

Облак ми чиниле лудо ем девојка,
На едно да ми спиет три дни и три ноке,
На една рогузина, на една перница,
Да не се задеват. Момчето таксало
Нејна брза коња; момата таксало
Сандок со прикиа. Момчето легнало,
Ка ми је заспало, като рудо јагне;
Момата легнало, сон не ми ја фашта,
Туку се расфрљат от рамо на рамо,
Туку се расфрљат еме разговара:
„Стани лудо, стани, ас с'м по'смеала,
И коњот је твојо, и ја с'м ти твоја.”

337.

Елено, моме Елено,
Елено пиле шарено!
Чула си нешто разбрала,
От' болен лежа ке умра
От тешка болест неверна
Со две куршуми удрено,
На десно рамо удрено,
И двете беа тељлии,
На тенка сирма нижани
На Оризарски чаири,
На бела Ружанска.

338.

Се собрале, набрале
Сите моми Баровки
На Баровски гумништа,
Да ми предет дарови,
Да даруват сватови.
Заросила росата,
Избегае момите;
Пристанала росата,
Пак дојдоа момите
Се фатиа на јоро
Да ми игрет на јоро;
Се фатила Митана.

339.

От Крчово, кон Дебарските места*)

Шетаф, шетаф низ гора зелена,
Шуркаф, шуркаф дробно пиле заљуба;
Не си најдоф дробно пиле заљуба,
Ток си најдоф леденчици зелена,
На леденци едно ле дрво високо,
На дрвото црвено цвеке цутка,
Под дрво шарена чешма студена,
До чешмата до три моми хубави,
Топлата погача ручагја,
И студена вода си пиеа.
Па помина едно ле старо грбаво,
Им посака трово погача да ручат,
Му рекоа до три моми хубави:
„Ај от тука, едно старо грбаво!
За тебе је 'ржен лебец непечен.”
Па посака троа вода да пиет;
Му рекоха до три моми хубави;
„Ај от тука едно старо грбаво!
За тебе је м'тна вода студена.”

340.

Легнала левен Ѓурѓа заспала
Широко поле, Ѓурѓа, крај море
Под она дрво маслинка.
Повеа силен ветер от море,
Скршило гранка, Ѓурѓо, маслинка,
Удрило мала мома по гр'ди.

*) Сет двете песни.

От сон се мала мома разбуди,
Фатила мала мома да плачит,
От срце мала мома да к'лнит:
„Дегиди ветер, џаним, ветриште!
Никако ветер, боже, не веал,
Што мене млада от сан разбуди,
Слатки соништа, џаним, си гледаф.
Поминаха до три луди млада,
Првото мене даде јаболко,
Второто мене даде злат прстен,
Трекото мене, џаним, целива.
Тој што ми даде, џаним, јаболко,
Как него, боже, да се тркалит,
Тој што ми даде, џаним, злат прстен,
Низ него, боже,. да се провриет;
Тој што ме мене, џаним, целива,
Дај ми го, мили боже, на јаве.
Век да поминам, боже, сос него.

341.

Собрале се седумдест кралеви,
Меѓу себе тие зборувает:
„Колку имат от море до Дунав,
Седумдесет и седум градои,
От Легена поголем грат немат;
Стрет Легена лична Ангелина
Ангелина краљ Богдану сестра,
За неја се земја не мирует.”
Краљ Богдану не добро паднало,
От тува стана дома си ојде,
Тота Богдан говорит сестре си:
„Ајти тебе сестра Ангелина!
Што те имам сестра, да те немам!
За тебе се земја не мирует.
Ај влези си в земјени килери,
Отвори си шарени ковчеѕи,
Изваи си три жолти дукади,
Та појди си на Леген чаршиа
Та купи си се карака свила,
Усучи си тра силни гајтани,
Та појди си во горното лозје,
Тамо имат дрво кистатово,
Префрли си тра силни гајтани,
Та врзи се пот белото грло,

Сама себе, сестро, удаи се,
За тебе се земја не мирует.”
Тука стана лична Ангелина,
Та се изми, бело се промена,
Та си влезе во земни килари,
Си отвори шарени ковчеѕи,
Си изваде тие ж'лти дукади,
Се промена руво копринено,
И си појде в Легенска чаршиа,
Не си купи се карака свила,
Тук' си купи едно лудо младо,
Што не пиет вино и ракиа,
Што не фрљат пушка во с'бота,
Што не вадит сабја во недеља,
Што му иград видра на колено,
Што му пеит славеј во пазуа.

342.

С ноќ седело мојето војник,
Киски кителo, бисер низало,
Коњу на грива, себе на грло,
На м'шко дете, на тенка пушка,
На остра сабја, на чувт пиштоли,
Коњ грива треси, бисер ми ронит;
„Бре стои, коњу, грива не треси,
Грива не треси, бисер не рони!
Јас не те терам на силна војска,
Туку те терам на лепа свадба,
Брата ке женам, сестро ке м'жам.”

343.

Вјавнаф коња на вера,
Па си слегоф пот село,
До студениот кладенец,
До кладенец владика,
До владика ѓакови,
До ѓакови попови,
Владика држит викиа,
Полна рамна ракиа,
Да благословит момите,
Да ми растат порастат,
Как 'рђје по нивјето,
Како трска в блатото,
Как топола по поле,
Как здравец по планина,
Как босиљок в градина.

344.

„Веке ми се здодеало,
От оваа бекарштина,
Само легни, само стани,
Со р'цеве во пазуи,
Со ноѕеве во скутеи,
Смисли бога, ѕвездо, дојди вечер,
Дојди вечер на вечера.”
„Дегиди лудо и младо!
Ја ке ти кажам прикажам
Моиве пусти алои,
Не ми је мајка, как мајка,
Тук ми је кучка м'штеа.
Дење ми седит до мене,
Ноште ми спиет со мене,
С десната р'ка пот мене,
С левата р'ка на мене.
Да не ме мене препуштит,
Да дојдам, лудо, при тебе.”

345.

Момето одит на езерото,
Да ми налеит бисерна вода,
Две ведра в р'це, ведро на глава,
Да му измиет беќару ноѕе,
Да му измиет дур до колена,
Да му избришит со бела риза.
Момето одит на езерото,
Да ми налеит бисерна вода,
Да му измиет беќару лице,
Да избришит со алшамиа.
Момето одит на езерото,
Да ми налеит бисерна вода,
Да му измиет беќару р'це,
Беќару р'це дур до рамена,
Да му избришит сос бела чевре.

346.

Ајде Стојно, русо Стојно!
Тргај оро покрај мене,
Да ти турам чаша вино,
Во чашата злати прстен
Да го носиш ден Велигден,
По Велигден ке те земам,
По Велигден празниците,
Да не губам делниците.

347.

Кинисал Димо, кинисал
Со двана коња црвени,
Да одит Димо, да одит
У бела Петра убава,
Колку се Димо приближа,
От порти Димо ја викат:
„Отвори, Петро убава!
Запали киска борина,

Наточи вино црјвено,
Оба да, Петро, пиеме;
За тебе сум се посвршил.”
„Не зборви, Димо, не зборви,
Не зборви такви зборои,
От је от бога греота,
От је от љуѓе срамота,
Мие сме близу роднине,
Мојата мајка и твоја
Тие две сестри родени,
А мие први братучеди.”
„Дегиди Петро убава!
Дробнана песок број немат,
Глобоко море глет немат,
Широко поле от*) немат,
Убаво моме рот немат;
За тоа су те посвршил.

348.

Ѓул девојче под ѓул ми заспало,
Ветер веит, а ѓул ми се ронит,
Девојка је на грло падинат,
Ѓул девојче от сон се разбудвит,
Богу ми се тога помолила:
„Дај ми, боже, очи соколови,
Дај ми, боже, криља л'бедови,
Да прелетам три девет планини,
Та да падна во цареа војска,
Да отберам момче спроти мене,
Што не пиет вино и ракиа,
Што не пиет кафе и тутуна;
От кафето срце поцрнато,
От тутуна кука попљувана,
От ракиа мома нељубена,
От виното јорган поб'љвано.
Дај ми, боже, ѓерѓеф от биљура,
Дај ми, боже, игла от мерџана,
Да навеза смиљаго јоргана,
Да покриам себе и јунака,
Да си видам јунак како спиет!”

349.

„Филипо, моме Филипо!
Излези на пенџерата,
Да ти го видам лицето
На книга да го напишам;
Зашто ка одам на војска,
Ко' ке ми текнит за тебе,
Книгата да ја поглеам,
Т'гата да ми поминит.”
„Егиди лудо и младо!
Кога ке одиш на војска,
И јас ке идам со тебе.”
„Филипо, моме Филипо!

*) Ход.

Не можиш д' идеш со мене,
Зашто ме мене писае
Баш буљук-баша да ода,
Зелени бајрак да носа
Дур до Црвено Јаболко*-
Филипо, моме Филипо!
Излези на пенџерата
Да ти и видам очите,
Очите да и напишам!
Ко' ке ми текнит за тебе.
Книгата да је отворам,
Очите да и целивам,
Жалбата да ми поминит.

350.

Девојче, море девојче!
Девојче, златно кумривче!
Крај мене врвиш не зборвиш;
Што пизма држиш со мене?
Аљ ти је уста медена,
Аљ ти ј е грло шекерно,
Аљ ти се з'би бисерни?"
„Врви в п'тем, лудо, не зборви,
Не трескај ми го срцево,
От ми је срце треснато;
Некни ми умре татко ми,
Вчера ми умре мајка ми,
Браќата ми се готои."

351.

Излези што те викает,
И црвено грозје убава!
„Дегиди лудо и младо!
Речи им да почекает,
Дур да излезам от бана,
Дур да с' измазнам цулуфи,
Дур да с' измиам лицево."
Излези што те викает,
Црвено грозје убава!
„Дегиди лудо и младо!
Речи им да почекает.
Дур да с' измиам гр'диве,
Дур да се в бана избањам."
Кога излезе от бана
Црвено грозје убава,
Лице је с'нце грееше
Со месечина здружено.

352.

Треска ме тресит, глава ме болит
За она момче, што је најгоре;
Та што ми носит финоно фефче
Финоно фефче на добра глава;
Зашт' ми се гледат небоно лице,
Зашт' ми се гледат, как с'нце греит;
А моја мајка мене не дават
За она момче шта је најгоре.

---

*) Место негде в Азија.

353.

Гуга болна лежит от ни една болес
От ни една болес от црната чума,
Примират, замират на мајкини скутеј:
„Мајко, мила мајко, леле ке си умрам!”
„М'лчи, Гуго, м'лчи, ти не ке ми умриш,
Сега ке си одам во широко поле
Во широко поле, во силноно стадо,
Да ке ти донесам еден руди овен,
Да ке је го даам на црната чума.”
„Мајко, мила мајко, чума жертва нејкит.”
Дури појде, дојде Гугината мајко,
Дури појде, дојде, Гуга душа даде.

354.

Поминуам, заминуам,
Пусти порти затворени,
Прелазени, преградени,
Со две сламки 'ржанои;
Моме спиет среде дворје
Среде дворје на одарот;
Над глаа му бардак вода
Во бардакот киска цвеке.
Не сум вода да прелеам,
Не сум змиа да се проврам,
Не сум елен да прескочам,
Не сум пиле да прелетам.

355.

Рај, боже, рај да не видит
Тој што научи чужина,
Да одаѓат момчината,
Женети ем неженети.
Сите момчина појдоха
Појдоха и пак дојдоха
Моето момче не дојде
От три месеци земено,
Девет години бегано.”
Ево идет млат кираџиа,
Тој нејзе проговара.
„Захо ле, мила Захо ле!
Ако момчето не дојде,
Малко ти пари пуштило,
Сто бели карагрошеви,
Дваесет и пет хаерли,
И триесет мендухии.”
Кираџи млади кираџи!
Да ти ослепам парите,
Кога момчето не дојде!”
„Захо ле, мила Захо ле!
Тој книга скришно ми даде.”
„Кираџи, млади кираџи!
Да ти ослепам книгата
Ког момчето не донесе.”
„Захо ле, мила Захо ле!
До реда ке го донесам.”
„Кираџи, млади кираџи!
Девет години бегано,
Ушт' три години по тамо.”

356.

Велико дуљбер Бугарко,
Велико една на мама!
Да знаиш, мило да знаиш
Како је жаљба за младост,
На порта би ме чекала,
От коња би ме сметнала,
За р'ка би ме фанала,
В одагја би ме однесла,
Постеља би ми послала.
Кажи, Велико, кажи ми,
Кој ти ја даде личбата,
Даљ си от бога паднало?
Даљ си от земја никнала?
„Што прашташ, .лудо, што прашташ,
Кој ми ја даде личбата?
Не сум от бога паднало,
Ни па от земја никнала,
Тук сум от мајка родена."

357.

Дел делеле, Г`ано, момињата
Да чувагјат, - бахчињата,
Бахчињата - дрфчињата,
На дрвцата - три пилина,
Три пилина - гулапчина;
Едно пеит - на вечера:
Вечерајте, две луди, легнете си!
Друго пеит, Јано, на полноки:
Разбудете се две луди, гушнете се?
Треќо пеит, Јано, на јутрина:
Разбудете се, луди, бањајте се!

358.

Дел делиле тие мали моми,
На сите моми по једно момче,
На бела Мара црно Арапче.
Си го качила на бела коња,
Си го однесла в топага хамама,
Со негја зела три ока сапун;
Три дни го мило, три дни го трила,
Едното ухо му го потрила,
Па му се чудит што да му чинит.

359.

Калутер цвеке садеше
На едно место присојно;
Се научиле две моми,
Да си крадат босиљок,
Па се затскри калугер,
Па си вати две моми.
Една му се молеше;
„Пушти мене калугер!”
„Не те пуштам, девојко,
Ти си мене потребно,
Да ми чешљаш брадата.”
Друга му се молеше:
„Пушти мене, калугер,
Жити книга што пеиш!”
„Не те пуштам, девојко,
Ти си мене потребно,
Да ми периш кошуља,
Да постељаш постеља,
Да лежиме обата.”

360.

„Ој ти моме хубаво и лично!
Роп ке ти бидам до три години,
За да ти видам рамната става,
Црните очи, тонките веги
Твој црвен образ, медната уста.
Белото грло, белите гр'ди;”
„Дегиди лудо, дегиди младо!
Дека ке видиш, што фајде имаш?
Полните очи, празните р'це.”

361.

Дојде време, дојде коа,
Да расцути трантафило,
Да смириса сета земја
Сета земја Румелиска,
От Битољско до Прилепско,
От Прилепско до Велешко,
От Велешко до Солунско,
Да го берат момињата,
Да го редат на лесите,
Да ги горат ергените.

362.

Ристано, моме Ристано!
Да знаиш, моме, да знаиш,
Оти те мајка свршила
Во едно село големо,
Во една куќа богата,
За едно момче малечко!”
,,Пусто да бидит селото,
Оган да горит куќата,
Куршум да удрит момчето!”

363.

„Што ми падна, мила нанке, м'гла по полето,
М'гла по полето, мила нанке, близу до селото!
Така м'ка, мила нанке, тешко на срцето,
За попова керка, мила нанке, таја најмалата.
Таја да земам, мила нанке, севда да поминам,
Севда да помина, мила нанке, век да познаем,
Кротко, кротко оди, мила нанке, како геребица,
Ситно, ситно зборват, мила нанке, како ластоица?”
„Зашто ти је, синко, попова керка?
Она болна лежит токму три години,
Мама ке ти земит Солунска кокона.”

364.

Во бахчата, во бахчата
Едно дрво високо;
До дрвото, до дрвото
Една чешма студена;
До чешмата, до чешмата
Една лоза лозница;
До лозата, до лозата
Едно одре високо;
На одрето, на одрето,
Постелица послана;
На постеља, на постеља,
Златна перница фрлена;
На. перница, на перница,
Лепа Злата легнала;
Златната мајка, писаната мајка
На главата ј т'жила;
Златните сестри, писаните сестри
Воштени свеки палеха;
Златните снахи, писаните снахи,
Венецо и плетеха;
Златниот татко, писанио татко
Нова кука правеше;
Милите брака, писаните брака,
Во носило ја носеха.

365.

Леле Јано Малешанке, де Јано де*)
Еднош дојдох в ваше село,
Тебе дома не те најдох;
Ток те најдох на стред село
Дека водиш до три танци;
Први танец се момиња,
Втори танец се невести,.
Треки танец се бабишта.

366.

„Стани, сине, стани, паша ми те викат,
Тимар да препишиш Арнаутска земја!”
„Не ме викат мајка, тимар да препишам,
Пашата ме вика, глава да ми земит.”

*) де ано, де - се повторвит на секои стих.

„Што грешка ми имаш, глава да ти земит?”
„Пашината керка, од бања излезе
Измиена, мајко, лепо изтриена;
Ја си фатиф, мајко, пашината керка,
Па си ја избакнаф и си ја исчипах;
Затова мене, мајко, пашата ме викат,
Пашата ме викат, глава да ми земит.”

367.

Бог да биет руса Мара Баирката,
Што си стана сутро рано во недеља,
Па си зеде дулец вода, личен леген,
От си зеде миски сапун
Ке си миет бело лице,
Бели р'це, бели нозе.
Се накачи на чардакот,
Се пресегна на полица,
Ми си зеде филдиш чешел,
Да си чешљат уба' коса,
Да напраит туртурици,
Да уплетит леса на коса,
Да ја видат трговчина,
Да факает заз'бниза.

368.

„Марие, мори девојке!
Што многу сношти седофте,
Што многу гости имахте?”
„Дегиди лудо и младо!
Што многу сношти седохме,
Што многу гости имахме;
На мајко ми шуреите,
На татка ми мили браќа,
А мене мили вујчеви;
Санок си стојаф на баџа,
Санок сум сеир гледала,
В стрет куки огон гореше,
Среде кошара стоеше,
Со зелен венец на глава.
От сега, лудо, да пукниш,
Да пукниш, лудо, да тресниш,
За друго момче се сврших.”

369.

„Умрех, загинах, Ленко, за тебе,
Дур да се ставам, Ленко, со тебе,
Пот твое грло да летувам,
На твои дојки, Ленко, да зимувам.
Бог да убиет - мајка ти,

Што не те пуштат, Ленко, на порта,
За да се видиш, - сос мене!
Бог да убие - татка ти,
Што не те пушта - на вода,
За да се ставиш - со мене!
Сека година - крвнина,
Ова година - два крва,
Смисли се - за мене,
Не остаи - да умрам,
Да умрам - за тебе.

370.

„Куме ле, куме, кум Карафиле!
Учи си карај крштеничето,
Да не расфрљат црните очи;
Секое село се посестрими,
Секое село се по две, по три,
Нашето село се печестина,
Туку се чудит која да љубит."
„И си го карам и си го учам,
Кога не слушат, што да му чинам,
Кога је убаф секој го љубит."
Што ми је дошло лудоно младо,
Што му донесе љута ракиа,
Љута ракиа да се напиет,
Да не ми чинит големи зулум.
Сон ми го варит, и ми го кршит,
А немат лудо да ми заспиет.
Се зачудие кутри сељани,
От што ми чинит големи зулум,
Му донесое згодна вечера,
Болаки лудо да ми вечерат
Да ми вечерат, да ми заспиет;
Му донесое старана баба,
Чес да му чинит дан' ке заспиет;
Пак немат лудо да ми заспиет.
И му турие рујноно вино,
Дан' с' опијанит, да не заспиет;
Пак немат лудо да ми заспиет.
Му донесое малконо моме;
Колку му седна на коленото,
Му ја префрли десната р'ка
Десната р'ка на десно рамо,
В часот лудото ми је заспало;
Тивнале луѓе от тешки зулум.

371.

Сиљано, моја Јано ле!
Нашата земја мошне је мирна,
Две с'нца греат, две роси росет,
Две лебородна. Ајде со мене,
Сиљано моја Јано ле,
Турфанта цвеке Велнишко,
Киска босиљок Петричка,
Орицко благо јаболко,
Тиквешко вино црвено,
Стамболско цвеке убоо!

372.

Поминуам, наминуам,
Крај Перуша поседувам;
Тебе те гледам, Јано, на бунарчето,
К'де ми црпиш студена вода.
Тако ти бога, Јано, подај една вода
Со твојата стомна, Јано, со десната р'ка,
Белово срце, Јано, црно изгорено;
Ракиа пиам, Јано, зеир ми се чинит.

373.

Попова керка викаше
От високите чардаци,
От ситни дробни пармаци:
„Елате моми убави,
Елате збор да зборвиме!
Оти ке доит татарот
Со дванадесет татари
Со тие црни Арапи,
Мене ке млада попленет,
Ке ме однесат в Јанино
В Јанино при Али паша,
Баш робинчица да бидам
Шербет и кафе да служам.”
Уште ми речта не рече,
Стигнае пусти т'атари
Со тие црни Арапи,
Попоа керка зедое,
Ми ја однесое Јанино
Јанино при Али паша,
Баш робинчица да бидит,
Шербет и кафе да служит.

374.

Стројници вино пијее,
Девојка слуга служеше
Со бисер венец на глава;
Бисерот је се ронеше,
Свекор си чаша расеше,
Свекор је кабул чинеше:
„Раси ми, снаа, раси ми,
Ја тебе кабул те чинам.”

375.

Белиградо што ми се белеит?
Имат нешто за тва се белеит,
Во него је Мара Белогратка,
Лице имат, како јасно с'нце,
Очи имат како црно грозје,
Вежи имат како пијавици,
Грло имат како месечина;
За тоа се Белиград белеит.

376.

„А јуначе Дренополче,
Што мирисаш миск не носиш?
Што не мислиш да се жениш
За девојка Софијанка?”
„Ми ја кажвет грдо-мазна
Грдомазна неубава.”
Та си појде во Софија,
Фати конак у стрика је.
Му излегла невестата
Со налани шикосани,
Со чораби копринени,
С ал кошуља дур до земи,
Со читјани чичеклии,
Ал з'бунче до колена;
С'нце беше облечена,
Месечина опасана,
Дробни ѕвездрх по рамена,
Самур калпак на главата,
Паун перо на. калпагот.

377.

„Мори девојка, малка девојка,
Малка девојка, блага јаболко!
Сакам нешто тебе да те питам,
Ке те питам, право да ми кажеш,
Што си толко, момо, расипано?
Бело лице ти је помренено,
Црни очи мрежа ти фатиле,
Дали си, момо, болна лежела,
Или си, момо, болен гледала?”
Мома му веле, веле, говоре:
„Еј море лудо, лудо, да младо!
Нити сум, лудо, болна лежала,
Нити сум, лудо, болест гледала,
Бог да убие мојата мајка,
Што мене скорнала мошне рано,
Та ме пуштила за студна вода
За студна вода от нова чешма;
Та си станах, лудо, мошне рано,
Та си узех, лудо, нова стомна,
Та си појдех на новата чешма,
Вода си најдех, рет не си најдех;
Постојах, лудо, рет си дочеках,
Редот ми дојде и налих вода
Си налих вода и се поврнах,
Та си влезех, лудо, в градината,
Да си видам раното цвеке.
Бог да убиет морскиот ветер!
Што си подуна силен и вилен,
Та си скрши солба босиљок.”
Тогај и веле лудото младо:
„Мори, девојка, малка девојка!
Јас да си најдам солба босиљок,
Бил ја позлатил от корен до врх.

378.

Мерудо, Мерудо, aj златна Мерудо,
Богатсконо чедо, от богата к'шта,
От голема рода, от множина браќа!
Знаиш, моме, знаиш, знаиш, паметуваш,
Кога ми ти носех дребното овоште,
Лешти и миндали и благи јаболки,
Кисели калинки, и сухо грозје?”
„Знам, лудо, знам, нема што да чина,
Една мајка имам, боље да ја немам;
Она не ме пушта вонка да излезам,
В градина да влезам, китки да наберам,
Китки да наберам, глава да наредам,
На тебе да пуштам, љубов да зафатам.”
„Мерудо, Мерудо, ти златна Мерудо!
И јас сум си така, како ти што велиш;
Една мајка имам, боље да ја немам;
Она не ме пушта вонка да излезам,
На чешма да појдам, коњо да напојам;
Ке ми нар'чува, ке ми прер'чува:
„Дека да ја видиш таја вражка керка,
От п'т да се тргниш, место да и чинеш.”

379.

Маро, бела Маро, мајчина к'дино!
Седнала је Мара вонка зат к'штата,
В малата градина, пот белата лоза,
Риза везе Мара и урнек зафашта.
Там дека си везе и урнек зафашта
Је долетали три бела г'л'би,
До три г'л'би, три сиви гумени,
И си застанале на белата лоза,
С криље затрепнаа ц'втот зарониле,
Ц'втот зарониле, риза напрашиле;
Со уста запнаха, коприна смотиха.
Тогај веле Мара, веле и говоре:
„Робини, робини, дајте до два л'ка,
Дајте до два л'ка, дајте до две стрели,
За да си устрељам три бела гол'би.”
Па они на Мара вељат и говорат:
„Не сме дошли, Маро, за да нас устрелиш,
Тук сме дошле, Маро, мома да гледаме,
Мома да гледаме за нашега брата.”

380.

Изникнало едно дрво
Едно дрво дафиново,
Колку лично, толку вишно;
Корено му по с' земја,
Вршенот по сино небе,
На вршенот паун пее
Дури пее, дур зборува:
„Слушајте малко големо,
Слушајте Турци, кауре!
Ка пее паун на дрво,
Так гори јунак за мома,
Како два страка борина.
Кој имат мома хубава,
Да не ја кара, не бие,
Току да је изан дава,
Често да се променува,
По дваш, по триш во недеља,
Девет п'та во месецот.
Да знае мома, да знае
Да знае, да паметува
Кога је мома ходила,
Кога је левентовала,
Кога је кахар не брала,
Кога је била при мајка,
Кога је дари готвила.”

381.

Мила мома црнооко!
Мили твојте црни очи,
Црни, црни како трнка,
Полни, рамни, како грозде!
Седнала је малка мома
Зат к'шти во градината,
Под бела лоза на сенка.
Под бела дреновина,
Под Солунска јадрина,
Под бил црвен трандафил,
Дробен бисер си нижи
Дробен бисер и флорини.
Там дека гердан си ниже,
Там помина лудо младо,
Та и веле, и говоре:
„Мила мома, црнооко!
Бог да биет твојте братје!
Што викнаха мајсторето,
Та зидаха дворовето;
Не им стига што зидаха,
От горе трње кладоха,
Да не пиле си пролете,
А не човек да помине.
Чин ми прелиз да помина,
Јас при тебе да си дојдам,
Двете гердан да нижиме,
Дробен бисер и флорини,
Очи да си размениме,
Да ми дадиш црни очи,
Да ти дадам сери очи,
Црни очи, срамлив поглед,
Мојте очи твој да бидат,
Твојте очи мој да бидат;
Ако не се каил чиниш,
Ке ти дадам и повике
Сто флорини туралии,
Се на синџир оковани.”
Она веле и говоре:
„Море лудо, лудо младо,
Дејди лудо аџамиа!
Не да дадеш сто флорини,
Ток да дадеш сто товари,
Не се очи разменуват,
Твојте очи мој да бидат,
Мојте очи твој да бидат.”

382.

„Мено ле, Мено, Мено девојко!
Не оди, Мено, ноке за вода
По месечина, на облачина!

Водите ми сет мошне далеко,
На теб се фале, лудо да младо,
На теб се фале, да те позадре."
Тогај си веле Мена девојка:
,,Ако ме стрете, што ќе ме чине?
Стомна ак скрше, нова ке купе;
Не сум калинка да ме соскрши,
Да ме раздаде на дружината;
Не сум погача да ме посече,
Да ме посече, да ме изеде.”

383.

„Излези, Стано, излези,
Излези ќерко да видиш:
Стар хаџи - Димо напреди
Со девет сина по него,
Сношти на армас си биле,
Сега од армас си идат.
Синот му Ристо армасал
За Маса Арборјанка;
Излези, Стано, да видиш
Какви дари дарувала.”
Па веле убава Стана:
„Молчи, мале, онемела,
Дека стоиш ослепела!
Кога ме Ристе сакаше,
От' не ме даде за него?
Ти Риста лош чинуваше,
Риста пијан чинуваше; -
Таков, ќерко, онаков,
К’де пие, тамо спие;
Вечер дома ка ќе дојде,
Со сите кавга си праве;
На башта му пушка тегле,
На мајка му остро ноже,
На брата му чифт пиштоле.
От бога, мале, да најдеш!”
Не излезе да си гледе,
Ток си влезе в килерето,
Та отвори шарен ковчег,
Та изгори тенки дари;
Та навали силен оган,
Та си фрли тенки дари.
Тогај веле и говоре:
„Горејте, пусти, горејте!
Кога сте ризик немале,
Јас да ве дуравам,
И сос вас да се радувам.”

384.

Ја излези, моме, и јас да те видам,
И ти да ме видиш; и јас да те простам,
И ти да ме простиш и јас да ти простам
Дребното овоште, што сум ти пуштувал,
За белото лице. Оште да ти простам,
Рудето костени за рудото грло;
Црните череши за црните очи,
Благите јаболки за белите гр'ди,
Ж'лтите флорини за рамната сн'га.
И ти да ми простиш дари, тенки дари,

Оште да ми простиш тие дребни китки,
Оти ке си одам младо калинџиче,
Младо калинџиче, младо корабарче.
Мошне ти се мољам, ветер ка ке духне
Ветер ка ке духне, да не напилесаш,
Оти ке сет тие моите издихи.
Мошне ти се мољам, роса ка ке росит,
Роса ка ке росит, да не напилесаш,
Оти ке сет тие моите дробни солѕи.

385.

Бојо ле, Бојо Бојано!
Дали си чула разбрала,
Што је дошло едно младо
Едно младо базирѓанче,
Кондисало стред селото,
Стред селото на бунарот,
Да продава чиста стока,
На децата чиста свита,
На момите ж'лто злато
Ж'лто злато и коприна.
Не је дете к'де годе,
Ток је белек на земјата,
К'де стсе, слонце грее,
Ка зборува, бисер блува,
Ка се смее, злато лее.
Ка си дочу бела Боја,
Та си стана, та си зеде
Леген, ибрик, раки сапун,
Та си изми бела лице,
Отвори си килерето.
Килерето, ковчеџето,
Си искара чисто рухо,
Се промени, се нареди,
Да си узе празна фурка
Празна фурка без к'дења,
Вретеното непредено;
Та киниса кротко, кротко,
Кротко, кротко на големо,
Та си појде на бунарот
На бунарот, крај чинарот.
Нито зема, нит купува,
Очи фрли в бездриѓанче,
Мошне и је в срце влегло.
Скоро, скоро, се поврна,
Та си појде дури дома,
На мајка си и говоре:
„Ти си врла магесница,
Ти врзи му п'тиштата,
Баздриѓанче тук' д' остане.”

386.

„Стојничко, моја душичко!
Ела ми вамо повамо,
Крај мое десно колено,
Крај мојата брза коња;
От коња да се наведам,
Лице твое да целивам.”
Она веле и говоре:
„Еј море лудо, да младо!
Миниш, поминиш от тува,
Низ нашите рамни дворје,
Нимуј се с мене задевај,
Нимуј с мене смислувај,
Вчера сум била на река,
Везден сум платно белела,
Т'нките пусти дарове,
Везден ме слонце грејало;
Глава ме боле до бога,
Не можам да ти зборувам,

Ни с очи да те погледам,
Ни с глава да ти намахнам.”
Тогај веле лудо младо:
„Стојничко, моја душичко!
Лел те је глава болело.
Зашто не дојде до мене,
Јас имам билка от глава,
Позлатен нетоп на глава,
Главата да ти помине,
Т'гата да ти размине.
Ела ми вамо повамо,
Крај мое десно колено,
Крај мојата брза коња,
От коња да се наведам,
Очите да ти милувам,
Пазухи да ти драгувам.”
Она му веле, говоре:
„Еј море лудо, да младо!
Миниш, заминиш от тува,
Немуј ме мене задевај,
Немуј ме мене смислувај!
Вчера сум била на лозје,
Везден сум лозје копала,
Везден сум грозје зобала,
Дур ми је грло болело,
Грло ме боле до бога,
Не можам да ти зборувам,
Ни с очи да те погледнам,
Ни с глава да ти намахнам.”
„Стојничко, моја душичко!
Лел те је грло болело,
Оти не дајде до мене?
Јас имам биљка за грло,
Ке ти врзех рет ж'лтици,
Грлото да ти помине.”

387.

Мила момо, црнооко,
Мили твојте црни очи,
Црни, црни како трнка,
Полни рамни, като грозде;
Сакам нешто да те питам,
Сакам право да ми кажиш;
На кого си наљутено
Наљутено, насрдено,
Даљ на мајка, ил на тејко,
Иљ на твојте два брата?”
Она веле и говоре:
„Море лудо, лудо младо!
Не сум, лудо, наљутено
Ни на мајка, ни на тејко,
Ни на мојте два брата,
Туку, лудо, на тебека,
Толку ходи горе долу
По планини, по вишини,
По војската Анадолска,
От дек слонце си угрева,
Па додека си заожде,
Нел не најде негде цвете,
Да набериш, да донесиш,
Јас да речам љубов љубам,
От љубовта китка носам.”
Па он веле и говоре:
„Најдох, момо, рано цвете
На коњот ми до гривата,
Наведох се да наберам
Да наберам, да донесам,
Цветето ми проговори:
„Море лудо, лудо младо!
Ти ме бери, ти ме носи,
Не ме давај на момите;
Момите ме лошо носат,
Ден везден носат на глава,
На страјата, пот крпата;
Вечер дома ка ке дојдат,
Ке ме сваљат от главата,
Ке ме фрљат во стрет к'шти.
Ка ке станат от утрина
От утрина в понеделник,
Земат метла и лопата,
Ке ме сметат, ке ме сринат,
Ке ме фрлат на буниште,
Да ме риат кокошките.
Децата ме арно носат,
Ден везден носат на глава

На главата, меѓу очи,
Вечер дома ке си дојдат,
Ке ме свађат от главата,
Ке ме клаат на стреата,
С' ношт ветер ке ме веит,
Ситна роса ке ме росит.”

388.

Стана оде на вода,
И коњ води по неа;
Коњ ја тегне в ливаде,
В ливаде пот чадире.
Под чаир ја бекриа,
В р'це држи викиа,
Полна рамна ракиа,
И на Стана говоре:
Като орех пот тесла.
„Држи, Стано, чашата,
Да благословам децата
Да си растат порастат,
Като трескот пот камен,
Като орех пот тесла.
Држи, Стано, чашата,
Да благословам момите,
Да ми растат, порастат,
Като р'жта на поле,
Като текени парици”.

389.

Славеј пеит во градина
На утрина во недеља;
Девојка му говореше:
,,Ој ти славеј, мило брате!
Ајде да се натепваме,
Ако мене ти натепваш,
Ке ти даам градината
Градината се со цвеќе;
Ако тебе ја натепвам,
Да ми даиш ливадата
Ливадата со тревата.”
Мома славеј натпеала,
И му зела ливадата,
Ливадата со тревата.

390.

„Мори моме мало, што те мајка кара,
Се на квечерина, ни на една доба,
Ни на една доба, на еднио саат?”
„Ојти лудо младо, се заради тебе,
Се заради тебе, дек низ дворот врвиш,
Со јаболко фрли, по гердан ме удри,
Гердано ми ѕвекна, на мама и текна;
На татко ке кажи, мало ке ме м'жи.”

391.

Скарале се, степале се
Двајца браќа братучеди,
Па за ошто? за ни ошто,
Вамо долу пот селото
Пот селото, кај ширките;
Ширки берат се грчкаат.
Скарале се, степале се
Двајца браќа братучеда;
Па за ошто? за ни ошто,
З' едно моме црнооко
Црнооко бисер заби;
Р'цете си ги содраха,
Ноѕете си искршиха;
А за ошто? за ни ошто.

392.

Горе долу Нижо-поле
Најдоф мало моме;
Се завртиф да го видам,
Што ми прилегаше!
Се обзрнаф да га видам,
Што ми мило беше!

Ама имат клети татко,
Не ке ми го даит;
Па си имат клета мајка,
Не ке ми го даит.
Али за нхх лесно бива,
Една овца една крпа,
Сами ке ме мољат.

393.

Јаглико моме, Јаглико!
Што завал најде татко ти,
Та си продаде куките
Со високите чардаци,
Со ситни дробни пармаци,
Со девет враќа железни;
Секоја врата ограда,
Најмала врата ливада,
Во ливадата бел чадар,

Во чадар седет мајстори,
Мајстори се облогвеет;
Кој ке префрлит бел чадар,
Сос седум ока олоо,
Со девет ока железо,
Тој ке ја земет Јаглико.
Најмал се Стојан малечек,
Тој ми го чадар префрлил,
Тој ми го моме кердоса.

394.

Од мал сум сирак останал,
Бес татко, та и без мајка,
И ја си станаф, се главиф
У една млада вдоица.
Девет години работаф,
Ич ј е со очи не видоф,
Ељум едношка је видоф,
Та излегвеше от бана,
А јас излегвеф от бербер.
„Добро ти утро јуначе!”
„Дал ти бог добро, вдоице!
Ти да ми платиш ругата,
Што сум ти тебе работал
Токму за девет години,
От ми пуштиле брата ми,
Ке одам да ме оженет.”
„Јуначе, море јуначе!
Кога си сакал женење,
Јас да те тебе оженам.”
Што ке и бараш браќа ти?

Јас с' има до три алајки,
Која је сакаш земи је;
Русата поубавата,
Таја је тонка висока,
Таја је бела црвена,
Со на грлото флорини.”
„Вдоице, млада вдоице!
Јас не ти сакам алајка,
Јас нејтум руса убаа,
Тук сакам да је 'рзлиа,
'Рзлиа, та и сојлиа.
На вдоица сум работал,
Јас ке си зеам вдоица.”
„Јуначе, море јуначе!
Вдоица имат назиње,
Вдоица имат џивлиње.”
„Вдоице, млада вдоице!
Ти тваа гајле немај го,
На вдоица сум работал,
Јас ке си зеам вдоица.”

395.

Бог да убиет, Милкано мори, твојата мајка!
Што ми те изми " " и те промена,
И ти нареди " “ дробноно стребро,
Дробноно стребро,” “ на бело грло,
Та ми те пушти “ “ в село на свадба
Тамо имале “ “ проклети закон,
Ми те пречека “ “ помал побратим,
И те целива “ “ на бело грло.

396.

Рано ранила Петкана
От Сите моми порано
На бели Дунаф на вода:
„Добро ти утро, Дунафе!
Дунафе бели Дунафе,
Јас тебе ке те опитам,
Ти мене право да кажиш,
Тако ти морска глобина,
Тако ти пољска ширина,
И жити сестра моруна,
Ти право мене да кажиш
Дали го виде млат Стојан?”
„Петкана, бело Петкана!
Тако ми морска глобина,
Тако ми пољска ширина,
И жими сестра моруна!
Јас тебе право ке кажам.
От како петли пеае,
Триста гемиа минае;
Прва гемиа што мина,
Во неа беше млат Стојан,
Во шарен кавал свиреше,
Во кавал песма пееше:
„М'жи се, м'жи, Петкана!
Дури си млада зелена,
Дури си млада црвена,
Јас веке назат не идам,
Ти мене да ме не чекаш!
Љуто ме мајка к'лнала,
Стојане, синко Стојане!
Петкана да ја не земиш,
Д, обидиш, синко, д' обидиш,
Три девет бели градои,
Нигде девојка не нашол,
Тук да ми наиш вдоица,
Со дванадесет сираци,
Со тринадесет чифлиѕи.”

397.

„Девојко, девојка, моме црнооко!
Не стој спроти мене, изгореф за тебе!”
„Гори, лудо, гори, гори да изгориш,
Гори да изгориш, пепел да се сториш!
Мајка не ме дават, оти си сиромах,
Оти си сиромах, оти куќа немаш.”
„Девојко, девојко, моме црнооко!
Ти не гледај куќа, тук гледај јунака,
Јунак куки правит, тој куки расипвит
Девојко, девојка, моме црнооко!

Дење ми те гледам, ноке те сонувам,
На мека постеља, на деснава р'ка,
На мека перница, во десна пазува.
Па си се разбудвам, тебе те побарвам;
Кога те побарвам, тебе не те најдвам,
На постеља вељам „Постељо пустино!
Камо ти момето?” Пернице је вељам:
„Перницо треснатипе! Камо ми момето?
Сега тука беше на деснава р'ка,
На деснава р'ка, до десна пазува.”

398.

„Крстано, бела црвена!
Што рано цвеке цутило,
Што не го бериш, да носиш
Да ти заличит лицето,
Да ти заличит ставата”
„Дегиди лудо, и млада!
Што да го берам, да носам,
Што харо гледам прет мене”
„Крстано бела, црвена!
М'жи се дури си млада,
Дури си т'нка висока,
Дури ти играт срцето!”

399.

„Та што си бела, Менко моме, одиш?”
„Што да чина, мил побратим, да не одам?
Не ме видиш, мил побратим, што враг водам?
На вечера, мил побратим, си легнувам,
Ни бакнуват, зло да го наит, ни штипнуват,
Ни со р'ка, зло да го наит, пофатуват.
От како сум, мил побратим, јас м'жена,
Да веруваш, мил побратим, пак сум мома.”

400.

Вода водит лудо млада,
Вода му се запираше.
Запирува морска риба,
Не ми била морска риба,
Туку била малко моме,
Со гердан ја запирува.

401.

Прва вечер вечерафме
Јасно пиле геребица;
Втора вечер вечерафме,
Два гулаба пролетни;
Трећа вечер вечерафме,
Три кокошки менѓушки;
Четвортата вечерафме,
Четири пајки шепетајки;
Пета вечер вечерафме
Пет гуски недокубени;

Шеста вечер вечерафме
Шес овни недодрани;
Седма вечер вечерафме
Седум крави се јалови;
Осма вечер вечерафме
Осум гјарми волови,
Деветата вечерафме
Девет гјарми биволи;
Десетата вечерафме
Десет врзми камили;
Единаесета вечерафме,
Единаесет коњи крастави.

402.

Дали знаиш, паметваш, Милице!
Кога се двата љубефме -
От дванаесет години -
От тринаесет пролеке -
Во чичовата градина? -
Твоето око кунадиче -
Твоата нога гугуфче. -
Кога се двата љубефме -
Пот бел црвени трандафил; -
Никој покрај нас немаше -
С'д еден госпот нат нас. -

403.

Даљ се чуло и видело
От сон мома да се грабит,
И от мајка и от татка,
И от девет мили браќа,
И от седум мили сестри,
И от осум мили снахи;
Да го грабит Војводата
Војводата Орушечки?
Тргна мома се разбуди,
Писна моме да се плачет.
Је говори Војводата:
„О ти моме, малко моме,
Не прилегаш за каурка,
Тук прилегаш за к'дина,
На диван горе да седиш,
И бурунџук да си предиш."

404.

Каља имат црни очи
Како грозје Камендолско,
Горе долу разгледува
Кај што Турци кафе пиат.
Кај рисјани вино пиат
Што имаше едно момче,
Едно момче Ѓан Ѓаниче,
Ни седуват, ни зборуват,
Горе долу разгледват,
И во Каља погледуват,
И со глава надмрдуват,
И со р'ка намахнуват,
Та со уста је зборуват:"
„Oј ти Каљо, калеш Каљо!
Ајде, Каљо да бегаме
Да бегаме наш виљает,
Дури гора шума имат,
Дури поле шетба имат,
Крива река кумоника;
Наш виљает мошне харен,
Наш виљает до две с'нца."

405.

Девојчина, гугушина!
Ви се моњат две момчина,
П'т сторите да поминат
Меѓу двете убавите,
Меѓу Ката, меѓу Мара.
Нешто завал не ви чинет,
Р'це им се во џепови,
Џеповите полни рамни,
Полни рамни суво грозје.

406.

Се здружиле две момчиња,
Двете, пак двете*)
К'де ходат двете ходат,
И на еден гергеф везат,
Едно рубо двете прават,
В еден ковчек го клавает,
И пак двете си вељаат:
„Двете да се ом'жиме,
И обете в една кука,
Да бидеме две јатарви,
Две јатарви за два брата.”
Обете се ом'жиха,
С' омажиха в една куќа,
И бидоха две јатарви
Две јатарви за два брата.”

407.

Мома вода залеваше,
На неа се огледваше:
„Папа, папа, што сум лепа
Што сум лепа и убава,
Би ме зело цареого
Цареого азнатарче;
Дење ноште азно броит.
Еребица крефко месо,
От зајака мека кожа,
От вдоица бела риза,
От девојка блага душа.

408.

„Момичице бело! Дали би ме зело?”
„Зело би те зело; мајка не ме дават,
Зашто куќа немаш, куќа чардаклиа,
Куќа чардаклиа с џамој и пенџери.”
„Момичице мило! Бели пари имам,
Куќа ке напраам с џамој и пенџери.”

409.

Мерудо, Мерудо, јасна месечино!
Не стој спроти мене, изгореф за тебе,
Како лен за вода, босиљок за сенка,
Турчин за кокошка, каурин за винце,
Каурин за винце и љута ракиа.

*) Се повторвит на секои стих.

410.

Кинисало моме на квечер на вода,
На квечер на вода на ни една доба;
И је сусретило една лудо младо,
Моме целивало и киска је зело,
Тешко не је падна дека је целива,
Потешко је падна, зашт је киска зеде.
„Как да појдам дома, на мајка да кажа!”
 Право појде дома дури на давиа
„Кадиа, кадиа, суди как се судит;
Сум си кинисала на квечер на вода,
На квечер на вода на ни една доба,
И ме сусретило една лудо младо,
Младо ме целива и киска ми ѕеде.
Тешко не ми падна дека ме целива,
Потешко ми падна зашт' ми киска зеде.”
„И јас да те најдам на ни една доба,
И јас те целивам и киска ке зе'ам.”

411.

Стојане, море Стојане,
Стојане, бегов дрваре!
На два те друма терале,
На треки друм те фатиле,
Бели ти р'це врзале
Со твојте црни потвески;
Долу те в село слегое
У попатего старего.
Попот иматтт две керки
И треќа снаа Митана:
„Митано, жити два брата,
Извај ми некој две золви,
По еднош да и целивам
По дукат да и дарувам.”

412.

Мори Стано, малка Стано!
Тељал викат, личба личит,
Војводата Омер ага
Омер ага шахпентиа:
Вонка мома да н' излезе
Ни мома, та ни невеста,
Ни црноока вдоица,
Ни па младо м'жовница.
Ка си дочу малка Стано,
Та си узе отворето,
Отворето от килере,
Та искара чисто рухо,
Се промени, се нареди,
Се аблече малка Стано
Кошуљата копринена,
Р'кавето бел бурунџук,
Врз кошула сина саја,
Ситна саја ситновиа;
Врз сајата либадето
Либадето срмалиа,
Си опаса до две зунки
До две зунки цареградски,
Та си кладе црвен фес,
Си преврза момин мафез,

Префрли си туљбен крпа,
Ка си дочу, ка си разбра,
Нареди се, промени се,
Та си узе нова стомна
Нова стомна и нарамка,
Та киниса малка Стана
Кршем, кршем по сокаци
Ке помине крај Војводој
Крај Војводој тешки порти.
Тамо леже млади Стојан
Врзан, кован во железо,
Букагии на носето,
Дребен синџир на грлото
Сос белезии на р'цето.
Ка ја виде млади Стојан,
Ка ја виде млада Стана,
Тогај веле на Војвода:
„Еј Војвода, рус Војвода!
Мољам ти се, клањам ти се,
Тако ти бога и вера,
И тако ти пост што постиш
Рамазанот за бајрамот!
Отковај ме от железо,
Отпушти ми бели р'це,
Да престегнам малка Стана,
Да целивам бело лице
Дважд за мене, трижд за тебе!"
Он му веле и говоре:
„Е ти Стојан, млади Стојан!
Ти за мома врзан лежиш,
Па за мома збор ке чиниш."

## 413.

Стојанке девојко, к'де си ми била?"
„Лудо ле, млада ле, ја сум била на пазар."
„Стојанке девојке, што бараше без мене?"
„Лудо ле, млада ле, да си купам ал к'деља,
Дал ми идет Велигден, и ти сакаш пештеши,
Ке ти везам чораби, ке ти ткаам подвески.
Да не ми се наљутиш, да је кажиш мајке ми,
Как си зборот имаме, оба да го држиме;
По Велигден Ѓурѓовден, сакам пештеш от тебе,
Сакам гердан от бисер, сакам колан от срма,
Како сме се зборвале, тако да се земиме."

## 414.

„Што болна лежиш, Вранке девојке, мене не кажвиш,
От ошт си болна „ „ што боља имаш,
Што болна имаш „ „ на твоја сн'га?"
„Не сум си болна, бре лудо млада, от моја болес,
Тук сум си болна ,, „ „ от Кудус ага,
Зашто ми пушти ,, ,, ,, млади сејмени,
Што ми пление ,, ,, ,, мој шарен ковчек,
Мој шарен ковчек ,, ,, ,, с бели дарои.
И ми станала ,, ,, ,, Вранка девојка,
Та ми отишла ,, ,, ,, при Кудус-ага,
Та се качила ,, ,, ,, на висок диван,
Со гласој викат ,, ,, с'лѕи ми ронит:

„Да видат госпаг, млат Кудус-ага, от твој сејмени
Што ми пление ,, ,, мојот ковчек,
Во ковчек имаф ,, ,, бела дарои,
Не ми је жалба „ ,, за бели дарој;
Тук ми је жалба ,, ,, за бела риза,
Сум ја везела ,, ,, девет години,
Сум поарџила ,, ,, девет иљади,
Девет иљади ,, ,, срма, клабодан,
Мојата риза ,, ,, за мое лудо,
Да му ја пуштам ,, ,, за голем пештеш.”

415.

Љубика платно белеше
Покрај белего Вардара,
Ми поминае винари,
Винари вино носее;
Љубика лепо говорит:
„Винари, лепи вардари!
Не прашете ми платното,
Оти је платно даровно.”
,,Љубико, бела Бугарко!
Аљ сакаш, вино ракиа?
„Винари, бела вардари!
Јас нејкум вино ракиа,
Тук сакам бела винарче,
Што одит напрет прет коњи
Со црвениот џамадан.”

416.

„Саракино црнооко,
Дарувај ми едно око!”
„Море лудо, кутро младо!
Ни дарувам, ни продавам,
Дојди вечер на вечера
На вечера крај пенџера,
Да ти даам и обеве
И обеве црни очи
И моево бело лице
Со се мое бела грло.”
„Саракино црнооко!
Јас не можам да ти дојдам,
Оти сум си турски момок,
Турски момок, коњски сеиз;
Везден дење коњи пасам,
А ноште си 'рти вардам,
Јас не можам да остаам.”
„Море лудо, кутро младо!
Ке те ука ја науча;
Удри коњи во пајвани,
А м'ските во железа,
А 'ртите во ремење,
Та дојди ми на вечера,
Да се оба познаиме.”
Саракино црнооко,
Како што го научила,
Така ука ја фатило;
Клало коњи во пајвани,
А м'ските во железа,
И 'ртите во ремења,
Та си пошло на вечера.
Што му даде црни очи,
И нејѕино бела лице
Бело лице, бела грло.
Малу што се покочиле
Дур се зора обзорило.
Стопани го побарале,
Што да видет вељо чудо!
Сите коњи во пајвани,
А м'ските во железа,

А р'тите во ремења,
Тога си се почудиле;
Кабаето му простиле,
Зашт се најде многу умен.
Аљ је умот от измеќар,
Аљ је умот љубовница?

417

Јана идет од бањата
Измиена, иск'пана;
Лудо идет от меана
Најадено, напиено;
Си јавнало брза коња
И со коња си подиграт,
Уба Јана је пристина.
Тога Јана му зборвеше:
„Море лудо, кутро младо!
Позапри си брза коња,
Дан' ме згазиш дан' ме сломиш?"
Тогаш лудо се измами,
Си позапра брза коња.
Капку лудо се позапра,
Шега Јана го подбила:
„Најде волкот рудо јагне,
Не умеит да го јахџтг;
Наиде лудо малко моме
Не умеит да го љубит."

418.

Пролетале два сиви сокола
Кун чаршиа, и кун баздриѓани,
Му паднее Ево на рамена.
Личен Иво на кепенек седит,
И си редит перо пауноо;
Не пореза перо пауноо,
Тук пореза р'чица десница.
И говорет два сиви сокола:
„Ајти тебе Ива добар јунак!
Аљ те болит р'чица десница?"
И говорит Иво добар јунак;
„Ајви вие два сиви сокола,
Не ме болит р'чица десница,
Тук ме болит срце за девојка,
Што помина лична Материна,
Та што беше лепа и убава!
Како беше лепа и убава,
Така беше лепа промената;
Наредена динар до динара,
А на уши стребрени менѓуши,
А на срце пафти позлаштени.
Ко*) помина близу крај дуќана,
Динар тропна, мене срце клопна,
Динар ѕвекни, мене срце трепни."

*) Кога.

419.

Моме оит, брек се ронит,
Лудо стоит спроти неа;
Лудо лепо је вореше:
„Држ се, моме, да не падниш
Да не падниш, дан с' удаиш!”
Мома лепо говореше:
„Море лудо, кутро младо!
Макар би се удаила
Мојѕе мајке на страмота,
А таткоје на подбишег,
А братоје на инает!
Сношти даљ ме побарале
От три места три јунаци;
Нигде мајка не ме даде,
Нигде татко не ме сврши,
Нигде братец не ме зборва.”

420.

Прошетало се девојче
Низ оњје д'лги загони
С два ибрика стребрени,
Со две маштрапи златени;
Лудо ми одит по неа.
Спрсна ми моме да бегат;
Запнала ми се к'пина
За момината кошуља.
Лудо ми викат по неа:
„Дрш је, к'пино, не пуштај,
Твоја да бидит фаљбата,
Моја да бидит момата.”

421.

Заљубил јунак три девојчина,
Првата беше от Жито-поле,
Другата беше от Вино-поле,
Трекатa беше от Овче-поле.
Таја што беше от Жито-поле
Пуштат допуштат книги за книги,
Книги за книги, абер по абер
Како да знаит моето лудо,
Како да знаит, бргу да доит,
Му се родило многуно жито;
От секое снопче кило ченица.
Таја што беше от Вино-поле
Пуштат допуштат книги за книги
Книги за книги, абер по абер
Како да знаит моето лудо,
Како да знаит, бргу да доит,
Му се родило многуно грозје,
От секоја лоза по товар грозје.
Таја што беше от Овче-поле
Пуштат допуштат книги за книги
Книги за книги, абер по абер,
Му се родило многу живинка,
Секоја овца по две јагнина;

Му се родило м'шконо дете,
Кум да си викнит, да си го крстит.
Виде не виде, нигде не појде,
Туку си појде, дете да крстит.

422.

Месечино аврумо
Не заожај на квечер,
Коњо ми се в ливаѓе,
Моме ми је на трева,
Ке одам моме да барам.

Појдоф моме го најдоф,
К'де трева ми брало,
Тука моме заспало;
Српот клала позглава,
Со трева се покрила.

423.

„Девојко, девојко, црвено јаболко!
Изгореф за тебе, како лен за вода,
Босиљок за сенка, ѕунѕуле за леса,
Каленфур за роса, Турчин за кокошка
Турчин за кокошка, јунак за девојко."
„Гори лудо, гори, ај да би изгорел,
И ја така горам, немам што да чинам.
Татко не ме даат, мајка не остаат,
Оти куки немаш, висока чардаци,
Шарени одам, убаи џамои."
„Девојко, девојко, ти кука не гледај,
Ти кука не гледај, тук гледај јунака.
Јас ке си откупам до двесте мајстори,
Та ке си напраам висока чардаци,
Шарени одам, убаи џамои."

424.

О Мано, Мано, Мано, мајсторче,
Бог да убиет твојата ума,
Да што ми стана, да ми отиде,
Да што ми собра триста мајстори,
Триста мајстори двесте шегарти,
Та си отиде во Солуна града,
Тамо да градиш висока кула,
Ми ја правило, и ја направи,
Па се качило Мано мајсторче,
Тој да си мери висока кула.

Бог да убие Ѓурѓа вдоица!
Што имала до една керка;
Ја променала, ја накитила,
И ја обула ковани чевли,
Ја прошетала низ махалата;
Чевли тропнале, перја цвекнале,
От лице с'нце нејѕе угреа,
Што се заврти Мано мајсторче,
Та си погледа Јанина керка;
Кога ја виде, умот му зајде,
От кула падна, на скеле удри,
От скеле падна, на земја удри,
Одвај со душа отговорило:
„Вие мајстори, верна дружино!
На душа ви ет што ке ви речам,
Да си појдете на чесна суда,
На таја судиа за поплака;
Да закопате Ѓанина керка
Ѓанина керка жива до мене.”
Това си рече, в еднаш си умре.
Па си станале триста мајстори,
И си пошле сите на судиа,
На судиа на тешка поплака.
Тамо ним суда им отсудило;
Па закопаха Ѓанина керка,
Ѓанина керка жива до Мана.”

425.

Собрале ми се, набрале
Сите девојки Беровки
У Николица вдоица,
У таја самоглавница.
Дрвата си догореле,
Водата си ја допиле,
Грозјето си дозобале.
Пуштиле Трна на дрва,
Пуштиле Тода на вода,
Пуштиле Грозда на грозје.
Дојде си Трна от дрва,
Дојде си Тода от вода,
Мома Гроздана ја немат.
Си прескакала плетина,
Си нагазила пет мина
Петина млади п'дари;
Што му стапила на гр'ди,
Му искршила чапраѕи.
И ми станало п'дарче,
Ми ја фатило Гроздана,
Гроздана му се молеше:
„П'даре, брате рогено!
Немој ми чини срамота,
Јас голем дар ке ти даам,
Кошуља ке ти сошиам,
Чораби ке ти нашарам.”
И се изл'га п'дарче,
Што си ја пушти Граздана;
Дојде си Грзода со грозје.
Ми помина недеља
И ми се стретја Грозданка

Грозданка и п'дарчето.
П'дарче Грозде велеше:
„Грозде ле, моме убаво!
Камо ти дар што ми такса?”
Па изговори Грозданка:
„П'дарче, селско магарче!
Кај сум те тебе видело,
Што дар сум тебе таксало?”

426.

Јана идет од бананата
Измиена, истриена,
И на ситно уплетена,
На лесата китка цвеке.
Раде греит от меана
Најадено, напијено,
Си јавнало брза кона;
Там виде бела Јана,
Си разигра брза коња,
Си разшири бела р'це,
Да прегрнит бела Јана.
Јана му се милно молит:
„Немој лудо, жити коња!
Не чини ми ти срамота.”
Се изл'га лудо младо,
Ја остаи бела Јана;
Тамам лудо позамина,
Јана му ое шега подби:
„Стрети волкот рудо јагне,
Не умеит да го давит;
Стрети сокол еберица,
Па не знаит да ј а ј адит.”
И ми дочу лудо младо,
Ѓуч му падна на лудото:
„Чекај, Јано, ти да видиш!”
Па разигра брза коња,
Па разшири бела р'це,
И ја грабна бела Јана,
Ја фрли коњу зат себе:
„Стој да видиш, бела Јано,
Како волкот не умеит,
Да си давит рудо јагне;
Како сокол не умеит,
Да си грабит еберица!”
Ја однесе бела Јена,
Бела Јана у свој дворје.

427.

Мина мома харна
Харна ем прехарна,
Сестра је Божана,
Анѓа братучеда.
Си три моми харна,
Лепи, ем прелепи,
Ама зулумџии,
Зулум ми чиниле
На Корчанско поле;
Бостан искинале,
Гердан загубиле.
Бостан си кинале,
П'дар и уфанал.
Мина му велеше:
„Пушти мене, п'дар,
Мај ка не јет тука,
Овде ке ме најдит,
В куки не ме земат.”
Ваха велееки,
Ето ја достигна
Сестра је Божана,
Анѓа братучеда;
П'дарот фанале,
Р'це му врзале,
Врзан г' остаиле,
После побегнале.

428.

„Видох мома в одајата,
К'де ми се променуват;
Ке продаам сета стока,
Туку таја да си земам;”
Мома велит и говорит:
„Ој ти лудо, лудо младо!
Ако сум ти нар'чано,
Само тебе ке ти дојдам,
Ке ти пруснам во дворјето,
Како крефка еберица;
Ке ти седнам на софрата,
Как шарена преперица;
Ке ти легнам в постељата,
Како кротко рудо јагне.”

429.

В е л и г д е н с к а

Заиграла Јана на малата врата,
Пот белата лоза, на мраморна плоча,
Со девет девери и со осум золви;
Отронила Јана бисер от грлото,
Поткршила Јана потков от чевлите,
Ми ја виде Јана нејзина свекрва:
„Нека Јано, нека, нека мила снахо,
Нека доит Ѓуро, ке те наклеветам.”
И си дојде Ѓуро, и ја наклевети.”

430.

Елено бајрак девојко!
Не качи перо високо,
Не држи сенка голема!
До Солун сенка ми држиш
На Солунските овчари.
Овчари јагне печеа,
Со шарен кавал свиреа,
Еленина песна пееа:
„Елено, убаа девојко!
Што сенка д'лга си имаш,
Сенката овде достигвит,
Пот сенка да си играме,
Весели све да бидиме.

431.

Скарале се, скарале
Три девојки убави
На еднего јунака,
На сирака Стојана;
Една беше Влаина,
Друга беше Гркина,
Трека беше Бугарка.
Влаина му велеше:
„Земи мене, јуначе!
Многу прит ке донеса
Три тоари чораби,
Триста бели грошеи.”
„Гркина му велеше:
„Земај мене, јуначе!

Многу прит ке донесам,
Три тоари коприна,
Триста жолти дукади.”
Бугарка му велеше:
„Земи мене, јуначе!
Многу прит ке донесам,
Три амбари пченица,
Една сурја волови.”
Јуначе ним им велеше,
Кој ке мене изнесит
Прек' белего Дунава,
Да неа ке изберам
Да неа ке ја земам.”
Кренала го Влаина,
Носила го, носила,
До крај бело Дунава:
Привикала Влаина;
„Ела, ела Гркино!
Удаифме јунака.”
Го кренала Гркино,
Носила го носила
До стрет бело Дунава;
Привикала Гркино:
„Ела, ела Бугарке!
Удаифме јунака.”
Се загнала Бугарка,
Чукнало го, пљуснала,
На свој бели рамена,
Носила го. носила,
Из крај бело Дунава.
Неа јунак си зеде.

432.

„Леле бегу Афмет бегу,
Дели легна, дели заспа,
Дели виде сон за Неда,
Оти Неда се свршила,
Се свршила, побегнала?”
„Ето Каља настанала,
Да не конак збораиш,
Да не луѓе отпознаиш,
Поубаа поработна.”

433.

Разделина мајка плетит,
Мајка плетит љуто к'лнит:
„Разделина, мила керко!
Капнала ти руса коса!
Веке ми се здодеало,
Руса коса плетееки,
Со горници, сос долници,
Стој педесет потлесници.”
Разделине ѓуч је падна,
От тук стана Разделина,
Да отиде на бербера,
Си обричи руса коса.”

434.

Мајка Јана скориваше,
По тремои, по одаи.
Заспала ми назли Гјана,
Во недеља на утрина
На постели бамбакерни,
На перници копринени,
Пот јоргани бадемлии.
„Стани Јано, стана керко!
Сонце ми се разгреало,
Си другачки растанале;
Голаби се разгугале
По црвени трандафили;
Пауни се распеале
По црвени карафили!”

„Девојко, мори Марио!
Ме пушти мајстор до тебе,
Ти да ми даиш ибришим
Ибришим, свила коприна,
Да ти сошиет фустанот,
Тој пушти фустан до земи.”
„Јуначе, море шегарче!
Дека ме мајстор видело,
Што ми кроило фустанот?”
„Девојко, мори девојко!
Кога одеше на бана
Со дванаесет робинки,
Со тринаесет алајки;
Робинки п'тот метеа,
Алај ки поли крепеа.
Тогај , девој ко, мајстор ми
От сенка фустан ти крои.”

435.

436.

„Ивано вино црвено!
Заспало ти је момчето
На Каракамен планина.
Украле му го фефчето,
Украле му ја чалмата,
Украле му го бинишот.”
„Окутра му го фефчето,
Окутра му ја чалмата,
Окутра му го бинишот!
Нека је живо момчето!
В ковчек си имат фефчина,
В ковчек си имат чалма,
В ковчек си имат биниш.”

437.

Вила се је бела лоза,
Около града Будима;
Не је била бела лоза,
Ток си биле до две луди,
До две луди, до две драги;
Едното црвен карафил
А другото бела ружа;
Меѓу себеси зборуват:
Они две да се раздељат.
Тогај веле бела ружа:
„Остан' с богом ти карафил!
Ке појдам в гора зелена.”
Тогај веле карафиљот;
„Оди с здравје, бела ружо!
Ти да знаиш, да паметваш,
Ем и да си имаш на ум,
Ка ке појдиш во гората,
Тамо има извир вода,
Извир вода се студена,
Во изворот до две груди,
До две груди снегови.
Ка се лејат до две груди,
До дву груди снегови,
Так ке се лејат момините
Момините пазухи;
Така душа ке се леит
Моја душа по тебе.”

438.

Цона мајка плете
Мајчина к'дано,
Тејкова султано!
Цоно, мори Цоно
Ситни дребни коси,
Плете и тихо пита:

„Цоно, мила штерко!
Што ти е бенка на чело,
Белек на грлото
Крај црвен гердан?”
И она говоре:
„Лели питаш, мале,
Право ке ти кажам.
Ние сношти, мале,
Гости сме имале,
Вода сме немали;
Појдох на чешмата
Вода да налиам;
Вода ја си најдех,
А рет не си најдех.
Постојах, почеках,
Дур ми дојде редот,
И вода си налех.
Бог да бие, мале,
Петре биволарче,
Донесе пашови,
Биволи да напои.
Бог да бие, мале,
Пашовот стар бивол,
Со глава си м'хна,
Бенка мене чини
Бенка на челото.
С опашка зам'хна,
И белек ми чини
Белек на грлото.”
Тогај она веле:
„Црно, мила штерко,
Л’жи кого л’жиш,
А мајка ним л'жиш;
И мајка вражила
Тие врагоштине,
И мајка љубила,
Кога беше млада.”

439.

Еј Малино Ѓанешанко
Ѓанешанко, вражка штерко!
Кого мајка каре, уче,
Кого врага ке науче?
Ним се често променувај,
По дваш, по триш во недеља,
Девет п'ти во месецот,
Дванаесет в годината.
На тебе ми ти се фале
Ти се фале левент Нако,
Кукушкото ранениче,
Горничово крштениче,
На тебе се фалба фале,
Дек те најде, да те задре.
Как си дочула Малина,
Не послуша стара мајка,
Та си узе леен, ибрик,
Та си изми бело лице,
Та си узе отворето,
Си отвори килерето
Килерето, ковчеџето,
Та изкара чисто рухо.
Се промени, се нареди,
Та си узе нова стомна,
Нова стомна на рамка,
Та појде за студна вода,
Си нали и се поврна.
Ка ја срете левент Нако,
Та и веле и говоре:
„Малино, мила Малино!
Даљ да ти вода истурам,
Дали да ти стомна скршам,
Иљ да ти китка земам,
Или да ти китка земам,
Она веле и говоре:
„Море лудо, лудо младо!
Ако стомна ти ми скршиш,
Нова стомна ке ми купиш:
Ако вода ми истуриш,
Ке се врнам, ќе налеам;
Лице ако ми целиваш,
Флорина ке ме даруваш.”

440.

„Саве сино, што те паша зове,
Дек ке те најде, ке те погубе.”
„Варај мале, мале стара мале!
Како мене да не ме погубе,
Сношти бех си на ладна меана,
Кинисах си дома да си дојдам,
Мома идеше от топлите бање,
Се сретихме в еден тесен сокак,
Бог да биет копче от тозлукот!
Што закачи момините гашти;
Наведих се, копче да откачам,
Бог да биет копче от минтана!
Што закачи момини гердана,
Та искина гердан от грлото,
Та изрони бисер дробен бисер.
Наведех се бисер да соберам,
Дробен бисер и жолти флорини,
Бог да бие моја лева уста,
Што целива и белото лице!
Бог да биет моите мустаци,
Што целива и белото лице!
Бог да бие моите мустаци,
Се збркаха с момини зулове.
От това ме мене паша зове,
Дек ке ме најдит, ке ме погубит.”

441.

„Оти, лудо, оти, младо, в нас не идиш,
В нас не идиш, като как идеше?
Дали коња немаш, дали п'т не знаиш?
Ако коња немаш, гердан да разнижам
Гердан да разнижам, коња да ти купам,
И в нас да ни дојдиш, като как идеше.
Ако п'т не знаиш, брата да ти пуштам,
П'т тој да ти каже, и в нас да ми дојдиш.
А оно и веле, веле и говоре:
„Брза коња имам, до два п'та си знам,
Ела сум на тебе мошне наљутено;
Дали знаиш, моме, кога ми прегреши
На белите чешми, прет твоите друшки?”
И она му веле, веле и говоре:
„Еј ти море лудо, лудо ем да младо!
Прости мене, лудо, прости мене, младо,
Пијана сум била, сум ти погрешила,

Земи мене лудо, земи мене, младо,
Доста мене л'жиш сега три години."
Тогај веле лудо, тоа лудо младо:
„Зел бех тебе, Злато, зел бех тебе, добро,
И ја да те земам, а што да ти чинам;
Љуба ја си имам от тебе помлада,
Поубава, повисока, поцрноока.
Ела таја си је мошне аџамиа,
Ден везден при мене, ден везден ми сех
Вечер ке замркнит, вечера ке зготвит,
На мен ке постеле, и ке си побегне.
От това сум, момо, мошне кахарлиа,
Ја при тебе идам огин да помине."

442.

„Трено, пиленце шарено!
Во ваша горна махала
Даљ има моми хубави,
Даљ има момо за мене?"
Он му веле, говоре:
„Баче ле, баче Стојане,
В нашата горна махала
Скоро је чума вртела,
Сите си моми измрели,
Мома си нема за тебе
За тебека, сproти тебе."
Тогај и веле, говоре:
„Трено, пиленце шарено!
Дигни си ведро на рамо,
Нали го вода студена,
На водата се огледај,
Која мома ти ке видиш,
Таја ке бидит за мене,
И јас ке бидам за неја."
Трено го је послушала,
Дигна си ведро на рамо,
Нали го вода студена,
Над водата се огледа,
Никоја мома не виде,
Сама себе она виде.
Тогај веле и говоре:
„Баче ле, баче Стојане!
Најдех си вода студена,
Над водата се огледах,
Никоја момо не видех,
Сама себе си се видех."
Тогај и веле говоре:
„Трено, пиленце шарено!
Што толку си аџамиа,
Што толку не се сештаваш,
Оти не ми ти текнува,
Оти за мене ке бидиш,
И јас за тебе ке бидам? "
Тогај му веле и говоре:
„Баче ле, баче Стојане!
Подмести се от местото,
Да не тебе господ тресне,
От јаснина до пладнина!
Ние сме близу роднина,
Тејко и чико два брата,
Мајка и чина јатарви.
Ние с тебе братучеди."
Стојан и веле говоре:
„Трено, пиленце шарено!
Убава момо рот немат,
Широко поле хот немат,
Д'лбоко море дно немат,
Високо дрво сен немат,
Калешо јагне грех немат."

443.

„Мори Недо, бела Недо!
На кого си наљутена
Наљутена, насрдена?
Даљ на мајка, даљ на тејко?
Иљ на твојте до два брата
До два брата, два близнака?”
Она веле и говоре:
„Не сум, лудо наљутена,
Ни на мајка, ни на тејко,
Ни на мојте до два брата;
На тебе сум наљутена.
Ним ми врвиноќем време,
Низ нашите рамни дворје,
Ним ми чини ноќе прилиз.
Ми загина тонко платно
Тонко платно от разбојот,
Тенка риза от гергефот.”
А он веле и говоре:
„Мори Недо, бела Недо!
Ним бери кахар, касавет,
Јас ти узех тенко платно,
Та го носих в град Солуна,
На Солунски богјаџии,
Да се вапса за чадире,
Един бел, а втори румен,
А третиот чадир зелен.”

444.

„Мори Мито, Мито моме,
Мито моме, душа моја!
Искам нешто да те питам,
Сакам право да ми кажиш;
Што си толку расипана,
Тенка уста кора фати,
Като мома армасана,
Като риба отруена,
На песокта исфрлена?
Дали си болна лежала,
Или си болес гледала?”
Она веле, ем говоре:
„Море лудо аџамиа,
Ни сум болна ја лежала,
Ни сум болест ја гледала,
Слушај право да ти кажам
Ток сум јазе расипана,
От твоите тешки зборове.
Ем ми пушташ, ем се фалиш,
Дека ходиш мен зборуваш;
Ми ја даватМита мома
Ми ја дават, ми ја мољат,
Ела јазе си ја нејкам,
Мошне клета ја кажуват,
Ем клета, ем и проклета.”
„Мори Мито, Мито моме!
Не слушај светски зборове,
Зборове остри ножове!
Се м'чат да не раздељат
Тебека, Мито, от мене,
Менека, Мито, от мене.”

445.

Море моме, Љулеа!
Зашт' не зборваш со мене?”
„Море лудо да младо!
Што збор имам со тебе?
Ние оба сме братучеди.”
„Море моме Љулеа!
Лепата чупа сој нема,
Широко поле крај нема,
Длабоко море дип нема.”

446.

Аман моме, ти се мола,
Не ме м'ми, гја зевај ме,
Не ме чини да полуда;
Да не варам ноштна кова,
Ноштна кова на полуношт;
Кој не знаит, луд ме чини,
Кој ме пулит, волк ме чини,
Да не варам по стреите,
Да ме капе капчињете.

447.

„Моме, море мило, не стој спроти мене,
Не ме гори мене, изгорех за тебе,
Жили ми попече, колена ми скина."
„Гори, лудо, гори, гори да изгориш,
Ка елен за вода, босиљок за сенка;
„Мори моме мила, јас тебе ке зевам
Седи ми со здравје, моме мори златна,
Утре јаска ода, зборок ке остава,
Па да ми се чиниш горска јаребица,
Гјаска ке се стора сокол да те лова,
Та да си летниме ние оба токмо,
Ние оба токмо, вишно, дá високо."

448.

„Вчера вечер не сум спала,
Ова вечер ми се дреме,
Со тиге очи шарени,
Со тиге веги гајтани,
На високата планина,
На широката ледина.
Стани ми, лудо, гја стани,
Звездата удри, зора обзори,
Три п'ти пропе биљбиљот,
А девет п'та пауно;
Стани ми, лудо, оди си,
Дека ми иди мајка ми."
„Поспи ми, моме, подреми
На мојте бели пазуви,
На мојте злати колена,
Дури да удри звездата."

449.

„Мануше, душе милото!
Кој беше сношти при тебе?"
„О море лудо, да младо!
Борина немах да светна,
Темница беше не видох,
Кај твојата сенка сенваше,
Твојата шамја ја најдох
Кај твојата глава врзана,
На мојата десна пазува,
Со три флорини на негја."

450.

„Тамо горе зеленее,
Мое срце ми чернее
За една мома от селато
О мој бара промената
Промената направена
Бело лице завиена,
Со флорини на челото;
Зашто мене не ме зева?”
„Море лудо, море младо!
Мајка имам не ме дава.”
„Мори моме, калешото!
На мајка ти голем пештеш
Голем пештеш, ж'лти чевли.”
„Море лудо, море младо!
Братја имам не ме дават.”
„Море моме калешото!
На братја ти голем пештеш
Голем пештеш, шарен туфек,
Да си оди на планина,
Да си лови гјаребици,
Току мене ти зевај ме.”

451.

„Око, Доко, црнооко!
Откако се посвршифме,
Никако не се видифме,
Ељум еднош на извори;
Малу што си позборафме,
Дури с'нце зиде зајде,
Месечина ми угреа.”
Малко моме прогоори:
„Мори лудо, кутро младо!
Како дома ке си појдам,
Како мајка ке је кажам!”
,,Море моме, малко моме!
Како мајка да изм'миш?
Падна паша в ливаѓето,
Ми зедоа клашеникот,
Пашу коња потседлае;
Ми зедоа ѕуницата,
Пашу коња попражие;
Така мајке да је кажиш,
Така мајка да изм'миш.”

452.

„Вељо, мори Вељо, стребрена Вељушо,
Стребрена Вељушо, злата трепетушо,
Солунското грозје, Стамболското цвеке!
Ајде да си ојме на врф на планина!”
„Јанче море, Јанче, стребрено герданче,
Што ми те носет момите на грло!
Ели ке си ојме на врф на планина,
Тамо ке не фатит проклетана зима.”
„Веље, мори Вељо, стребрена Вељушо,
Солунското грозје, Стамболсконо цвеке!
Ако да не фатит проклетана зима,
Та ја дал си имам белион јапанџак,
Ке ми те покриам, ке ми те завиам;
Нека зима доит, тамо ке зимниме,
Нека лето доит, тамо ке летвиме.”

453

Што појдоф в село Дреноо,
Мајко ле мила!*)
Што најдоф момче убаво,
Што брза коња јаваше,
Што русо перче имаше;
Што силен ветар вееше ,
Перчето му го вееше
На широките рамена.
Дади ме, мајко, за него,
Сама ке трчам по него;
Пак да ме чекаш в година
Со русо момче прет мене,
Со м'шко дете на р'це.

454.

От згора идет едно лудо младо,
Едно лудо младо, едно аџамиа,
Во р'це ми носит шарени вретена,
И го стрети едно стара баба:
„А егиди лудо аџамиа!
К'д ке носиш шарени вретена?"
„Ејди баба, мори стара баба!
Јас ке и носам на малките моми,
Тие ке ми прајет бурунџук кошуља,
Бурунџук кошуља, риза абдеслиа.

455.

Поминаф еднош на мостаг,
Видоф мома на пенџера,
Со мајка си се караше
„Мајко мила ом'жи ме,
Н' арна куќа намести ме,
Арно момче отбери ми,
Како мене, сproти мене,
Как црвени трандафили.
Как шарени аргаани.

456.

Пијан легнаф, шпирт мори Јано ле, пијан заспаф,
Та седни ми,- - - на скутеи,
Отпетљај ми- - - чапраѕиве,
Чапраѕиве - - - от елеков,
Види ми је - - - кошуљава,
Три година - - - неиспрана."
„Немам вода, лудо море, да је исперам."
„Твојте очи, шпирт мори Јано, два кладенца,

---

Мајко ле мила - се повторвит на секој стих.

Да испериш, шпирт мори Јано, кошуљава."
Немам сапун, лудо ле море, да је избељам."
„Твојте р'це, шпирт море Јано, раки сапун."
„Немам плоча, лудо ле море. да исчукам."
„Твојте нose, шпирт море Јано, мрамор плоча."

457.

Чие је она девојче,
Што рано ранит на вода,
От сите моми порано,
От калешести невести,
От црнооки вдоици;
Што носит дукат на чело,
Што носит перо на јеро?
Турила коса на рамо,
Турила феса нат око,
Да гледат поле широко.
Широко поле крај немат,
Древо високо рот немат,
Глобоко море глет немат,
Дробнана песок број немат,
Малата мома рот немат.

458.

„К'де си било, Јано, к'де си шетало?"
,.Врви си в п'тем, лудо, не задирај ме,
Ја сум било, лудо, долна градина,
Бразди да праам, лудо, вода да м'мам,
Цвеке да вадам, лудо, сино зелено,
Сино зелено, лудо, бело црвено,
И негде годе, лудо, рамен босиљок.

459.

Тамо горе извор вода студена;
Што одеше малко моме на вода,
Ми одеше лудо младо по неа:
„Дај ми боже, да се ставам со неа,
Да целивам бело лице от неа,
Да целивам црни очи от неа."

460.

,,Ке те опитам, Јано ле, што црно носиш?
Аљ татка жаљаш, - аљ мила мајка?
„Ни татка жаља, лудо ле, ни мила мајка,
Тук си го жаља - лудото младо,

Ето ми имат, лудо ле, до девет години
Девет години, - десето лето
Ни книга пуштат, - ни само идет.
,,Ти да го видиш, Јано, ле, дан' го познаваш?"
„Јас да го видам, лудо ле, си го познаам,
На десна нога, - нишан ми имат,
На десна нога, - мал прст ми немат."
„Ја извади ми, Јано ле, моите скорни,
Да ми измиеш, - беливе нозе!"
„Кога изваде, - десниот скорен,
Вчасот го позна - лудото младо:
„Ја ми те чекаф, лудо ле, девет години,
За тоа носеф - црна марама,
Ја тебе, лудо, - не забораиф."

461.

Еребичице ребум шарена
По поле шеташ, високо леташ,
Далеку гледаш, бога ми молиш:
На куки слава, во куки слава,
Да му је жива домакину глава.

462.

Дека те еднош целиваф,
Јан Јано мори!*)
Јас не те тебе изедоф,
Та крена тешка давиа,
На тие Турци залами,
На тие земски сејмени?
Тешка ме глоба глобие,
Црна ресачка јанинска,
Со дванадесет ширити,
Со тринадесет петлици;
Сето ми рубо пление.

463.

„Што си повенала, мила Јано, како лен за вода,
Како лен за вода - - босиљок за сенка?"
„Ја да ти кажам, желен горок, што су повенала,
Како лен за вода, - - босиљок за сенка.
Јас лели си имаф - - едничкего брата,
И тој не је овде - - тук ми заскитало,
Ми го кажвет брата - - к'де ми ошол;
Братец ми ошол - - в гора арамиа,
В гора арамиа - - в поле кесеџиа."

*) Јан Јано мори - се повторвнт на секој стих.

464.

Моме црнооко, црвена јаболко!
Опитај го татка ти дал те дават за мене.”
„Лудо, море лудо, лудо аџамиа!
Татко куќа глоба дават,
Мене не ме дават,
И куќата глоба,
И пак ние оба,
Во топлата соба.”
,,Моме црнооко, црвено јаболко!
Опитај ја мајка ти дал те дават за мене.”
„Лудо море лудо, лудо аџамиа!
Мај ка фурка глоба дават
Мене не ме дават,
И фурката глоба,
И пак ние оба,
Во топлата соба.

465.

Скарале се, скарале
Три девојки убаи
На добрего јунака.
Прва беше Лаина,
Втората беше Гркина,
Треkа беше Бугарка;
Лаина му велеше:
„Земај мене јуначе!
Многу прика ти носам,
Триста овци м'лзници
Со се рудн јаганца.”
Гркина му велеше;
„Земај мене јуначе!
Многу прика ти носам
Триста ока коприна.”
Бугарка му велеше:
„Земај мене јуначе!
Многу прика ти носам,
Девет рала волои,
Со се девет плугои.”
„Кој ке мене преносит
Преко бела Дунафа,
Таја мома ке земам.”
Станала ми Влаина,
Дигнала ми јунака,
Носила го носила,
Прибра да го удаит:
„Ослепела Гркина!
Удаифме јунака:
Фрлила го Влаина,
Дигнала го Гркина;
Носила го носила
До стрет бела Дунафа,
Прибра да го удаит.
Фрлила го Гркина,
Го дигнала Бугарка,
Бугарка го префрли
Преку бела Дунафа.
Таја мома је зеде.

466.

Ако ме љубиш, ако ме сакаш
Собуј се себе, обуј ме мене,
Та да одиме да прошетаме

Горе и долу, се кун бафчите,
Да набериме шамиа круши;
Оф леле крушо,
Момино душо!
Ако ме љубиш, ако ме сакаш,
Собуј се себе, обуј ме мене,
Та да одиме да прошетаме
Горе и долу се кун лозјата,
Да набериме шамиа грозје,
Јас касни грозје, ти зобни грозје;
Оф леле грозје, момино око!

467.

Поминуам, наминуам,
И за Грозда опитуам,
К'де седит калеш Грозда
Калеш Грозда бојаџиа,
Да ми вапсат два бајрака,
Еден црвен, други зелен;
Зелениот за Турчина,
Црвениот за каурин
За каурин за на војска.

468.

Питал је Стојан Бојана,
Питал је за три години,
Мајка је не ја даваше,
Бојана ми го сакаше.
Ми стана бела Бојана,
Ми влезе в земни керали,
Отклучи ковчек шарени,
Бело си руво извади,
И лепо ми се промена;
Си посла рамни дворои,
Си посла мека постеља,
Легна Бојана да спиет,
От нахол ми је умрела.
И је догледа мајка је,
Расплети коса нат неа,
Викна со т'ги по неа:
„Бог да те прости Бојана!"
Браке је лепо говорет:
„Мајка ле, мила мајко ле!
Да појме в гора зелена,
Да зејме змиа љутица,
Да је кладиме в пазуа;
Дан је от нафол умрена."
Појдое в гора зелена,
Најдое змиа лутица,
И је кладое в пазуа;
Бар не Бајана мрднала.
Пак је говорет браке је;
„Мајка ле, мила мајко ле!
Да зејме живи јаглења,
Да је клаиме в пазуа,
Ак је от нафол умрена,
Бојана ке се разбудит."
Зедое живи јаглења,
И је кладое в пазуа;
Бар не Бајана мрднала.
Пак си говорат браке је:
„Мајка ле, мила мајко ле!
Да го викниме Стојана,
Ак је от нафол умрена,
Бојана ке се разбудит."
И го викнее Стојана,
Стојан је сегна в пазуа,
Колку је сегна в пазуа,
Бојана ми се разбуди.
Бојана лепо гоорит:

„Мајко ле, мила мајко ле!
Што беф си лепо заспала.”
„Керко ле, мила Бојано!
Кога ти змиа кладофме,
Как не те тебе изеде?
Кога ти оган кладофме,
Како не ми те изгоре?”
„Мајко ле, мила мајко ле!
Кога ми змиа кладофте,
Как да ме роса оброси;
Кога ми огон кладофте,
Как да ме с'нце угреа.”
Бојано керко рогено!
Кога ти сегна в пазуа,
Како не ми се уплаши?”
„Мајко ле, мила мајко ле!
Зашто ми сегна в пазуа,
Со него да се кердоса.”

469.

Потекла ми вода, вода сунгерлиа,
Понесла ми круша, круша шербетлиа,
Пот крушата имат еден шарен одар,
На одар ми седит мома Ангелина.
Ми помина старо, старо гурељоо:
,,Добро утро моме, моме Ангелино!”
,,Дал бог добро, старо, старо гурељоо!”
,,Аљ се пиет вода, вода сунгерлиа,
Аљ се јадутт круша, круша шербетлиа,
Аљ се љубит моме, моме Ангелина?”
ога зборвит моме, моме Ангелина;
,,Ид' от тука, старо, старо гурељоо!
Не се пиет вода, вода сунгерлиа,
Не се јадит круша, круша шербетлиа,
Не се љубит моме, моме Ангелина.”
Потекла ми вода, вода сунгерлиа,
Понесла ми круша, круша шербетлиа,
Пот крушата имат еден шарен одар,
На одар ми седит мома Ангелина.
Ми помина лудо, лудо неженото:
,,Добро утро моме, моме Ангелино!”
,,Дал бог добро, лудо, лудо неженато!”
,,Аљ се пиет вода, вода сунгерлиа,
Аљ се ј адит круша, круша шербетлиа,
Аљ се љубит моме, моме Ангелина?”
,,А егиди лудо, лудо аџамиа!
И вода се пиет и круша се јадит,
И моме се љубит, моме Ангелина.”

470.

Станаф пиле шарено,
Појдоф во гора зелена,
Најдоф грутка снегоа
Та је кладоф в пазуа,
Та је р'чаф пор'чаф:
,,Копни грутко снегоа,

Како копнит млат јунак
За убаа девојка.”
Станаф пиле шарено,
Појдоф в гора зелена,
Најдоф сено косено,
Та му р'чаф нар'чаф:
„Копни сено косено,
Как копнеит девојка,
За добраго јунака.”

471.

„Деспино, русо Деспино!
Дали си било кун Воден
Кун Воден, душо, на пазар!”
„Спаифче, лудо заимче!
Вчера сум дошла от таде.”
„Деспино, русо Деспино!
Што абер си ми донесла?
„Спаифче, лудо заимче,
Голем ти абер донесоф,
Спаии ми се пишвее,
На силна војска да одет.”
„Деспино, русо Деспино,
Дали и мене писае?
„Спаифче, лудо заимче!
Тебе те напрет пишее,
Зелени бајрак да носиш
Дур на Црвено Јаболко.”

472.

Прошета моме, моме Влаинче,
Низ рамни дворје, дворје братови,
Поли се сучит дури до погјас,
Р'це си прегнит дур до рамена;
Грујо ја гледат от бачилото.
„Гледај ме, Грујо, нагледај ми се,
Па немаш, Грујо, што да ми чиниш,
Браќа си имам баш арамии,
Татко си имам љут косеџиа.

473.

Девојко, т'га голема!
Што имам т'га за тебе,
Дур да се ставам со тебе
В градина си изникнало,
За вода си овенало
Преидоф да те навадам,
Загреших п'тот настапих;
На час пот нога овена,
Како петровско јаболко
Во момин ковчек чувано,
Во зетовата кошуља.”

474.

Мошне ми се мили бугарските моми,
Везден ми жниает на жесконо с'нце,
От утро до вечер на нове ми стоат;

Полоѕи кревает; снопови ми врзват,
Ставици ми прает, како славеј пеат,
Како ластоици т'нко зборувает.
Ајде пак навечер дома се враштает,
Како еребици ситно ми брзает,
Бели ми се бели, како бела книга,
С црвени образи, охритско јаболко.

475.

„Канам те, керко, канам те,
Канам те, Руно, поканвам,
У мајка дојди на гости,
Заедно со стопана ти;
Вечер чиниме првиче,
За љубов, керко, зетоа."
„Како да дојдам, мајче ле,
Срцево ми го изгоре!
Зетот је мошне малечек,
Ах, ти ме зеде на душа!
Ката вечер тој, мајче ле,
На к'тот тешко заспиват,
На р'це ја си го кревам,
Него в одаја го носам,
На три постели го клавам,
Момче одвај се разбудвит,
Р'це ми клаат в пазуа,
А незнајт да ме пољубит;
Пак ми задремвит лудото,
Как рудо јагне заспиват."

475.*)

Што да чинам как да прајам,
Мамо ле!**)
Учи ме мене научи,
На вратата негде годе,
Постовјам да погледам;
Поминувает ергените,
Крај мене идет за мене,
Киска цвеке ми сакает,
От моја р'ка да мирисает;
Јас ним киска подавам,
Тие за бела р'ка стискает,
Други с јаболка фарљает,
Прау по гр'ди м' удирает;
Јаболко останвит до бели гр'ди,
Јаболко назат пак си сакает.

476.

Леле Радо Радобилке,
Доста оди, доста шета
Доста шета крај Радовиш,
Доста носи алов погјас,
Доста носи блено биље!
Све по тебе поблеало
И малоо и големо,
И женето, неженето.
Тоа што је оженето
Жените си остаие
Со своите м'шки деца;
Тие што се неженети,
Искинаа појасите,
Полоина тегаеки;
Искршиа фиљдиш чешли,
Перчината чешлаеки;
Искинаа мор фесои,
Под над око тегнееки:
Ели Рада, ели душа,
Ели ноже црно-чкренче.

*) Овој број се повторува во првото издание. - Бел. на ред.
**) Мамо ле, - се повторвит на секој ред.

477.

Девојко, мори девојко!
С' лето мое, с' пролет,
На есен туѓа одмена!
С' лето сенка ти праеф,
Студена вода те поеф,
С блаѕи јаболка те ранеф.
Кога те видоф на коња*)
Ми дојде да се убодам;
Та жаљ ми падна за мајка,
Дека сум еден у мајка.

478.

Што ми те сношти карае,
Петкано мори!**)
На самата вечера,
На гуската печена;
И ја стоеф ве слушаф,
На малато вратниче.
Сакаф в куки да влезам,
Да загубам татка ти,
Жаљ ми беше за тебе
Да не фрлиш гајтанот,
Да огрдиш ставата.

479.

Девојче, мори девојче!
Што нарчваше мајка ти,
На оро да се не фашташ,
Оти је момче тугинче;
Да не те фатит за р'ка,
Да не ти стиснттг прстите
Да не ти скршит прстенот!

480.

,,Русуменче девојче!
Што тука си седнало
Пот самото орефче,
Да ми чекаш терзивче?
,,Жими мајка го нејќум,
Дан ме рано скориват,
Да му сучам ибришим,
Да му плетам гајтанци,
Да шиам елечина,
Да ми носет дечина."

481.

Заспала ми назли Јана
Баздриѓану на колена:
„Стани, стани, назли Јано!
Ти се зора обзорила,
Тилбили се распеале,
По оние јемишлаци,
Гугушки се разгутае,
На твоите капаици,
По оние рамни дворје;
Голаби се разрукале
На твоите амбари."

---

*) т.е. невеста.
*') Петкано мори - се повторвит на секој ред.

482.

Купи ми купи, мила ле нане, коња дориа,
Ја да си ода, мила ле нане, на Дунав на вода;
Тамо ми има - - - три девојчина,
Првата ми је - - - Софка Солунка,
Втората ми је - - - Марија Костурка,
Трећата ми је - - - Марија Стамболка.

483.

Девојче море от поле!
Не шатеј дробно по поле,
Не кревај с поли правои,
Не накревај ми јадои,
От сум от дома јадовен,
Љуто ме мајка карало:
„Обишол, да би обишол
Три девет бели градои,
Нигде девојка немаше,
Тук да би нашол вдоица,
Со дванадесет сираци,
Со тринадесет чивлици.”
Како го мајка к'лнало,
Така го клетва фатило.
Обиде Стојан, обиде
Три девет бели градои,
Нигде девојка не најде,
Туку ми најде вдоица,
Со дванаесет сираци,
Со тринаесет чивлици.

484.

Ранила мома биљбиља
Утро и вечер со шекер,
А на пладнина чеинца,
Ранила што го ранила
Токму за девет години.
Дојде ми коа и доба
Девојка ми се посврши,
Посврши ке се ом'жит.
Тога је биљбил вореше:
„Девојка, моја стопанко!
Кога ти ке се ом'жиш,
Кому ке мене остаиш?
И јас со тебе ке идам,
В десна пазуа ке спиам,
Порано ке те скортшам:
„Стани ми, стани девојче,
Свекрва оган завали
Золви ти куки сметоа,
Девер ти дућан отвори.”

485.

Паднал ти прстен, моме, от таде река.
На ледината, моме, на ширината,
Лудо помина, моме, тој ти го најде,
Тој ти го најде, моме, тој ти го зеде.
Таксај му таксај, моме, што ке му таксаш,
Што ке му таксаш, моме, црните очи,
И погорните, моме, чатмали вежи,
Да ти го даит, моме, стребрени прстен.”

Аман Нешо, аман душо, немој спи пот дренот,
Тебе ти се фалет, Нешо, до две до три луди,
До две до три луди, - до три аџамии
Та ке ми те фатет, - ноке на полнооке
Ноке на полноке - на седум саати,
Та ке ми носет - горе на планина,
Та ке ми развалет - до два силни огнеј,
Та ке ми те печет - како рудо јагне,
Та ке ми те клает - во златна тепсиа,
Та ке ми те сечет - со фрушконо ноже,
Та ке ми те јадет - мезе за р'киа.

487.

Пиан идам од града
Велико!*)
Стретиф мома в ливада
Дулберо!
К'де коња сопинат
Со секакви коприње,
И со бели, црвени
И со зини зелени;
Летна мома да бегат:

,,Постој, моме не бегај,
Сношти сум бил дома ти,
Рујно вино сум пило,
Реим сабја остаиф,
На сабјата тестеме,
На тестеме шамиа,
Во шамиа рубиа,
На рубиа злат прстен".

488.

„Не сади, вади, моме,**) невенот
На двата п'та градина,
Да не ми некој поминит
На двата п'та градина,
Та ти искршит невенот."
Уште ми речта не рече,
Помина лудо в градина
Потфрли лудо в градина,

Открши мишка невенот.
Моме ми љуто прок'лна:
„Капнала р'ка десница,
Тој што потфрли в градина,
Зашто ми скрши невенот!"
Моме се пишман сторило,
Зашто го лудо прок'лна,
Белки је касмет за мене.

489.

„Стамено, пиле шарено!
Доста ми шета нис село,
Доста ми фашта јарани,
Јарани и побратими."

Стамена лепо му зборвит:
„А море лудо и младо!
Јас дека шетам нис село,

*) Велико и Дулберо - се пременват едно на еден, друго на други ред.
**) Моме - се повторвит пред последното слово.

Јас не си фаштам јарани,
Јарани и побратими,
Тук барам момче за мене.”

„Стамено, пиле шарено!
Ко бараш момче за себе,
Ето ти момче за тебе!”

490.

Рано ранила бела Румена
На студна вода, шарена чешма,
Тамо ми седет млади ергени,
Ергени седат под жолта дуна,
Ручек ручает, хоро играјат
Хоро играјат, песни си пејат,

Еден ми ерген ручек не ручат,
Пушка си држит, на нишан мерит,
Удри Румена по бело грло;
Падна Румена на црна земја
На црна земја, душа ми берит.

491.

„Што ти, Енко, што ти, керко, уста потгорила?
Глава преврзала, Енко, пот трем си легнала,
Пот трем си легнала, Енко, дури те стресло?
Дали за водица, Енко, да ли за грозице?”
„Немуј, нанке, мила нанке, така не зборувај!
Не ет за водица, нанке, не ет за грозице;
Што си видох, мила нанке, едно лудо младо
Едно лудо младо, нанке, едно неженето,
Него да го земам, нанке, глава да разминит.

492.

„Што поминак, мајко ле мори, горната маала,
Што си видоф - - Доста девојка,
Доста беше - - како мене,
Како мене - - прилегат за мене.
Иди, мамо - - питај ми ја,
Ако ти ја даат - - да се позабаиш,
Ак не ти ја даат, брго да си дојдиш;
Куки ке расипам, манастир ке праам,
Манастир ке праам, калугер ке бидам.”

493.

Моето ми мило с' нош ми седело,
Свешти ми горило, и бисер сукало,
Бисер ми низало коњу на гривата;
„Немој коњу, немој не нишај глаата!
Не ми те променвам, коњу, да те продаам,
Стројник ке те пуштам во Легена града

Во Легена града у попа Наума,
Ти да ми ја свршиш најмалата мома;
Ак ти ја давает постарата мома,
Брго да се вратиш, ти да не се вртиш;
Ак ти ја давает помалата мома,
Ти да ми ја свршиш, да се позабаиш.”

494.

„Леле Димо, леле Димо, леле т'ги голема!
Ти ке одиш, ти ке одиш чужа земја далеко;
Кому ке ме, коиигу ке ме, мене млада остаиш?”
„А невесто, добро мило, јоставам те, јоставам,
Јоставам те, јоставам те, на твој татко и мои,
Јоставам те, јоставам те, на твоја мајка и моја.”
„Леле Димо, леле злато, леле, т'го голема!
Тешко мене, горко мене, при две татко без тебе!
Тешко мене, горко мене при две мајка без тебе!”
„Не жаљај ми, не плачи ми, златна мило стопанке!
‚Ако појдам на чужина, не се заба'м да дојдам,
Да се врата в моја кука, да си љуба прва љуба.”
„Леле Димо, леле жалбо, леле т'го голема!
На ти Димо, клаи, Димо, мое лице в пазуа,
Кога тебе ке ти теknит за љубовта венчана,
Тогај Димо, р'ка пикни, та извади икона,
Мене гледај, в себе мисли, как душа в една сн'га.”

495.

Ветар ми веит гора се леит
Гора се леит, мома ми цвилит!
„Оф леле мајка ми студит!”
Мајка је ми ја дочула:
„Ела ми керко при мене!”
Си појде при мајка,
Како зиме при мраза.
Ветар ми веит, гора се леит,
Гора се леит, мома ми цвилит:
„Оф леле, татко ми студит!”
Татко је дочу:
„Ела ми, керко, при мене!”
Појде при татко,
Како зиме при мраза.
Ветер ми веит, гора се леит
Гора се леит, мома ми цвилит:

„Оф леле, брате, ми студит!”
,,Ела ми, сестро, при мене!”
Си појде при брата,
Како зима при мраза.
Ветер ми веит, гора се леит
Гора се леит, мома ми цвилит:
„Оф леле, лудо, ми студит!”
И ми ја дочу лудото:
„Ела ми, љубов, при мене!”
И си појде при лудо,
Како лето на бана.

496.

Та што ми је мило онае девојче,
На сон ми се фарљат в шарена одаа
На мека постеља, шарена перница;
Кога се разбудвам, моме не наожам;
В уста ми клажат грутка шекероа,
Кога се разбудвам от ум се расипвам,

497.

Момиче с момче збореше:
„Момиче, мило момиче!
Утре је празник големи,
Јас ке си одам на дрва,
И ти да идеш со мене;
Јас ке си дрва наберам,
Ти да си цвеке набериш.”
Како си зборот зборвеше,
Така си зборот држае;
Момче отиде на дрва,
А момичето на цвеке.
Момче си р'ка пресече,
Момиче змиа г' изеде,
Обата в еднош умрее.
Момче кладое прет црков,
А момичето зат црков
Момче излезе трандафил,
А момичето лозница;
Растое, си порастое
Обата ми се ставие,
Зашто си љубов имее.

498.

Вино пиам, непара гл пиам,
Коња јаам, коња аџамиа
Моме одит на вода студена;
Коњ помавна со десната нога,
Моме удри по белото грло,
Моме падна две стомни си скрши;

Моме појде дома плачеепгги,
Го пречеквит негоата мајка:
„Камо ми ти, керко, две стомни водени?”
,;Ја си паднаф, мајко, две стомни си скршиф.”
„Мами, керко, кого да измамиш,
Твоја мајка колај не се мамит.”

499.

Не љуби мене, моме, не губи себе,
Оти сум тугин, моме, тугин јабанец,
Денес сум овде, моме, утре ке сј одам,
На чужа земја, моме, на чуж виљает.”
„К'де ке одиш, лудо, к' идам со тебе,
Сејмен прет тебе, лудо, баш буљукбаша.”
„Не можиш д' идиш, моме, и ти со мене;
Тамо ми имат, моме, тесни дервени,
Тесни дервени, моме, земски сејмени,
Ке те познает, моме, во руса коса.”
„Купи ми, купи, лудо црвен пештамал
Да си завиам, лудо, русата коса.”
„Ке те познает, моме, во бели гр'ди.”
„Купи ми, купи, лудо црвен џамадан,
Да си завиам, лудо, беливе гр'ди.”

500.

А море моме, бре моме,
Та што си било без вера?
Кога ти пуштиф не дојде,
И што ти пратиф не зеде;
Туку ми дојде на соне
Во шарената одаа,
На таја мека постеља,
На копринена перница,
На таја р'ка десница.
Егиди моме, бре моме!
Кога се от сон разбудиф,
Сам себе ке се загубеф,
Кога те тебе не најдоф!

501.

„Жаљај, Ѓурѓо, да жаљаме,
Како ке се разделиме,
Ти от мене, јас от тебе.
Ја вкачи се в одајата,
Та подај ми тамбурата,
Јас да свирам, ти да играш.
Ја седни ми на колено,
Да отпетљаш рет петлици,
Да ми видиш кошуљата
Неисправна три години;

Кошуљата кир фатила.
Ја земи ја, испери ја.”
Му говоре калеш Ѓурѓа:
„Ојти лудо, лудо младо!
Немам вода да исперам.”
Изговоре лудо младо:
„Твојте очи, два кладенца,
Еден студен, други топол.”
Изговоре калеш Ѓурѓа:
„Ојти лудо, лудо младо!
Немам сапун да исперам.”
Изговоре лудо младо:
„Твојте р'це, два калупа,
Два калупа гирит сапун.”
Изговоре калеш Ѓурѓа:
„Ојти лудо лудо младо!
Немам копан да исчукам.”
Изговоре лудо младо:
„Твојте ноѕе два копана,
Два копана за чукање.”

502.

Прошетаф рано на утро
Догледаф моме убаво
К'де ми дворје метеше,
Што беше лепо, убаво
Со фино фефче нат око,
Со алт'нчето на чело,
Со дробен бисер на грло!
Лудо је лепо говорит:
„Девојче, море девојче!
Немој ми дворје не мети,
Туку отвори портите,
От идет момче уморен.”
„Егиди лудо и младо!
Ак' идет момче уморен,
Јас немам што да му чинам.”

503.

„Дегиди моме Корчанско!
К'де си била денеска?”
„Мила ле, мори мајко ле!
Ја сум си било, шетало
Широко поле Корчанско,
Бела пченица сум жнло,
Пченица шесторедица,
Трошка сум лебец не јало,
Капка сум вода не пило,
Голема зимја ме нашло;
Герданот си го загубиф,
Прстенот от десна р'ка.
Мила ле, мори мајко ле!
Ти дај ми изан да ода,
Герданот да си побарам,
Герданот, та и прстенот;
Ако ми нашло нашинче,
Брго ти да ме почекаш;
Ако ми нашло тугинче,
Ти да ме чекаш в година
Со м'шко дете на р'це,
Со русо момче прет мене.”

504.

Три девојки Бугарки;
Едната ми везеше,
Втората ми предеше,
Трека мајко караше:
„Ке си била, шетала?”
„Мајко ле, не карај ме,
Да кажам ке су' била;
Ја сум била на Дунав,

На Дунав на кулата;
Во кулата имаше
Имаше три дулбери,
Како еден, така други.
Еденот што имаше
На главата фино фефче;
Вториот ми носеше
Широк фустан триста клиње;
Трекиот што носеше
Мор долама, срма елек.
Дај ме мајко за него!"

505.

Ако умрам да не жаљаш
Да не жаљаш, да не плачиш;
Да ме зеиш во скутеи,
Да м' однесиш на гемија
Да ме фрлиш по морето
Ке се сторам морска риба,
Ке ме фатет влакарите
Влакарите, рибарите,
Ке м' истает на ноф пазар;
Ти д' излезиш да ме купиш,
Да ме вариш, да ме печиш,
Ке се сторам праф и пепел,
Да ме збериш в ал шамија,
Та да појдиш во градина,
Тамо да ме испосеиш.
Ке излезам рамн' босиљок,
Што го носет девојките,
Девојките в пазуите;
Ке излезам бело цвеке,
Што го носет јунаците,
Јунаците пот фесои.

506.

Тамо горе пот јаорот
Извор вода извираше
Студена, аман студена.
Што одеше малко моме
На вода, аман на вода,
Што имаше црни очи,
Што имаше бело лице
На неа, аман на нев;
Дај ми, боже, да се ставам,
Со неа, аман со неа;
Да целивам црни очи
От неа, аман от неа;
Да целивам бело лице
От неа, аман от неа.

507.

Заспала Рада галена
Заспала надвор пот тремот,
Пот трем на висок одар
На висок одар, под шарен јорган.
Радина мајко рано станува,
Дворје си метит, Рада ми будит.
„Стани ми, стани, галена Радо,
Веке се, Радо, пладнина стори,
Старите баби телци тераат,
Твоите другачки на вода одат."
Кога погледна Радина мајко,
Белото грло в крв утонало,
Белото лице мухла фатило,
Црните вежи је покапале,
Црната коса је порусела,
Рудата става се раставила.
Викна да плачит Радина мајко:
„Оф леле боже, галена Радо."

508.

„Димано, млада невесто!
Дали си чуло, разбрало,
От ке те Стојан остаит
Утре, задутре в недеља,
Кога ке доит кадиа
Кадиа пашин делиа?”
„В село сејмени дојдое,
У мене конак кладое,
Се згоди болно сејменче,
Посака пуста понада,
Јатки ореи требени,
Пресни јаболка љупени.”
„Димано, млада невесто!
Што ти је леса меткана,
Што ти је нишан пот грло?”
„Кога дојдое сејмени,
Сакае бели погачи,
Сакае слатки вечери;
Јас немаф да им напраам.”

509.

Да знаиш, лудо, да знаиш
Како је жаљба за младос,
На врата би ме чекало,
От коња би ме сметнало,
В одаа би ме однесло,
Нозеве би ми измила,
Водата би ја испила.

510.

Биљана оро водеше,
Никола с камен фрљаше,
Биљана што му зборвеше:
„Никола, маре Никола,
Фрљал си камен, не фрљаш,
Ти је Биљана не земаш,
Тук да си зеиш вдоица
Со дванадесет сираци,
Со тринадесет чивлици.”
Како Биљана му рече,
Никола му се наљути,
Ишетал, што ми прошетал.,
Три девет бели градои
Да барат лепа девојка;
Нигде девојка не најде,
Туку си најде вдоица,
Со дванаесет сираци,
Со тринадесет чивлици.

# С В А Д Б Е Н И

## О т  С т р у г а

### 511.

### КОГА ХОДАТ НА СТРОЈ

Кошничице камарџице полна бисерио,
Орони бисерио 'сем навеселио,
Потекол је силен Дунаф пороит,
Понесол је злата чаша викиа,
Полна рамна рујно вино црвено;
Кому да ја поклон поклониме,
Поклониме чеснетому свекор.
Весели се чесни свекор, веселба је твоја;
Што је овој голем с'бор околу тебе.
Како на грат Јаничари се околу цара.

### 512.

### КОГА ЈА МЕСЕТ СВАЌАТА У ДЕВОЈКАТА

Свила се лоза винена
Околу града Легена;
Не била лоза винена,
Туку ми била девојка,
Окулу браќа се виет:
„Откупи мене, браке ле!
Јас не сум ск'по ценето,
За двесте триста грошеи.”

### 513.

### КОГА ДА МЕСЕТ СВАЌАТА У ЗЕТОТ

Пуштат Биљка по бела Босиљка:
,,Дојди, дојди бел Босиљче моје!”
„И да дојдам к'де ке те најдам?”
„Ке ме најдиш мајкини пазуи,
Ке ме најдиш таткои скутеи,
Ке ме најдиш братои дворои.”

514.

Д р у г а

Заиграло јунакоо срце,
Како вино во стребрена чаша,
Как ракиа во златна викиа,
Дур да појдит в девојкини дворје,
Дур да видит девојкини татко,
Дур да видит девојкина мајка,
Како одит, како рубо носит.

515.

Д р у г а

Пушта, допушта јуначе:
„Девојче, море девојче!
Аљ је везана ризата?”
„Јуначе, мори јуначе!
И је везана и не је;
Малу ми свила не фтаса,
Сите свилари обидоф,
Нигде си свила не најдоф.”

Пуштат, допуштат девојче:
„Јуначе, море јуначе!
Али је коан прстено?”
„Девојче море девојче!
И ми је коан, и не је;
Сите златари обидоф,
Нигде си злато не најдоф.

516.

Д р у г а

Префрлила се к'пина,
Преку висока планина;
Та не ми беше к'пина,
Туку ми беше девојка,

На мрамор камен седеше,
Со русо момче зборвеше,
Русо му перче чешлаше,
Руси мустаки сучеше.

517.

КОГА ДА БРИЧЕТ-ЗЕТОТ

Заспало ми Иво Самогорче,
Кој поминвит Ива не разбудвит,
Дур долета горска еберица,
С криља трепна Ива го разбуди:
„Стани, стани, Иво добар јунак!
Аљ си женет, аљ си неженето?”
От сон ми се Иво разбудило,

И говори Иво добер јунак:
„А егиди, горска еребица!
Ни сум женет, ни ке да се жена,
Ке си зеам девет бракем сестра.”
И го дочу и бога ми молит:
„Леле боже, леле мили боже!
Дај ми, боже, пролецки грмежи,
Дај ми боже есенски дожеи,
Да откорнит кула от кремења!”
Как девојка луто што прок'лна,
Така госпот нејѕе је поможи.
Даде госпот пролецки грмежи,
И ми даде есенски дожеи,
И откорна кула от кремење.
Пак девојка бога помолила:
„Дај ми, боже, очи соколои,
Дај ми, боже, крилја лабедои,
Да прелета Сава и Дунава,
Та да падна во војска цареа,
Да одбера момче спроти мене,
Што не пиет вино и ракиа,
Што му пеит саат во пазуа,
Што му играт коња во двореи,
Што му играт куна на колена!”
Как девојка бога што помоли,
Така господ нејѕе је поможи,
И је даде очи соколои
И је даде крилја лабедои,
Си прилета Сава и Дунафа,
Та си падна во војска цареа,
Та си отбра љубов спроти неа,
Што не пиет вино и ракиа,
Што му пеит саат во пазуа,
Што му играт коња во дворои,
Што му играт куна на колена.

518.

Д р у г а

Посвршил се Симон добар јунак
Се посвршил многу на далеку
Три конаци преку црно море
И четири преку рамно поле.
Дојде коа, дојде лепо време,
Да си зеит убаа невеста.
Допуштила Симоноа тешта:

„Ај ти тебе Симон зеташтине!
Да не идеш со малу сватои,
Тук на дојдиш со многу сватои;
Ако дојдиш со малу сватои,
Ние не те в града прибираме,
Нити тебе мома изваваме.”
Се зачуди Симон добар јунак,
Глаа кршит от свои рамена,
Р'це кршит от свои колена,
Нѕѕе кршит от бели камења.
Го догледа негоа стара мајка:
„Ајти синко, Симон добар јунак!
Што те тебе нужба дотерало,
Глаа кршиш от свои рамена,
Р'це кршиш от свои колена,
Нѕѕе кршиш от бели камења?”
„Ајти мајка, ајти стара мајка,
Допуштила моја стара тешта,
Да не ода со малу сватои,
Оти не ми мома изважала!”
„Ајти синко, Симон добар јунак!
Аљ тоа те тебе брига нашло
Колку сакаш сватои ти идет.”
Си пособра китени сватои,
Си отиде Симон добар јунак
Три конаци преку црно море,
А четири преку рамно поле,
Го пречека Симоноа тешта,
Му даде нејѕина мила керка.

519.

КОГА ОДАТ ЗА НЕВЕСТА

„Зеташтина, чуже земјанине!
Што си дошол во нашава земја?
Аљ си дошол оро да играме,
Аљ си дошол вино да пиеме,
Аљ си дошол камен да фрљаме?”
„Ај ви вие сестри непознајни!
Не сум дошол оро да играме,
Не сум дошол вино да пиеме,
Не сум дошол камен да фрљаме,
Тук сум дошол по наша другачка.”

520.

КОГА ОДАТ ПО НЕВЕСТА

Раскарал се Нико и Никола,
На онаа убаа девојка;
Нико велит ја ке ја зе'а,
А Никола ја ке ја зе'а.
Нико собра две кињади сватој,
А Никола три кињади сватој.
Поминае низ гора зелена;
Нико врвит преку Нико поле,
А Никола преку Шар планина.
На девојка абер је обиде;
Девојка је умна и разумна,
Ми се качи на диван високи,
Што ми гљаат*) чудо и големо!
К'де врвет низ гора зелена,
К'де врвет две рала сватои,
По сватои два млади зетои.
Пак си слегвит от диван високи.
Си велит на своја мила мајка:
„А егиди моја мила мајко!
Ја влези си во земни керали,
Та откључи мој шарен ковчек,
Извади ми две ризи зетоски;
Ја се качиф на диван високи,
Што си глеаф чудо и големо,
К'де врвет низ гора зелена
К'де врвет две рала сватои,
По сватои два млади зетои;
Ни за кого, мајка, не се м'жа,
Ни крвнина во куќа си чина,
Ке и фата два брата рогени.”
Си изваде две ризи зетоски,
Си и даде на бела Бојана.
Та и кладе во бели пазуи;
Колку сватој в дворје навлегое,
Мошне лепо ми и пречекае;
А Бојана умна и разумна
Два зетеи во образ и баци,
В образ и баци, и дар си дарва,
Си фати два брата рогени
Си попрати без никоја кавга.

---

*) Гледат.

521.

Д р у г а

Никола шетат низ гора,
Во р'ка држит сокола;
Сокол му лепо вореше:
„Никола, море Никола!
Подотпушти ми ремења,
Подотпушти ми пет'лици,
Далеко да си отлетам
Дур девојкини дворои,
Да је пор'чам, нар'чам,
Да везит риза зетоска,
А на свекрва марама,
А на свекорот кошуља,
А на деверот појасот!

522.

Д р у г а

Прела мома босилкои јасли,
Ми и клала по рамни двореи,
Да наврзит от сватои коњи.
Плела мома копринена мрежа,
Ја фрлила по бела Дунафа,
Улоила риба златокрила
Ја испекла во злата тепсиа,
Ја ставила на чесна трпеза,
На трпеза пред чеснего кума.

523.

Д р у г а

„А излези девојкина мајка,
Зет ти идет како сиви сокол,
И ти идет два рала сватои,
К'де коњи ке и наврзиме?"
„Широни се девојкини дворје.

524.

Д р у г а

Спливнал елен по море да пливат,
На рогои шарен одар носит,
На одар је постеља послана,
На постеља терзии седее,
Девојке је прстени којее.

525.

КОГА ДЕВОЈКАТА ИСТРВАЕТ

Што се борја от корења корнет?
Што се борја от корења корнет?
Не се борја от корења корнет,
Тук се делит девојка от мајка.
Не се борја от корења корнет,
Тук се делит девојка от татка.
Што се борја от корења корнет?
Не се борја от корења корнет,
Тук се делит девојка от брата.
„Отпроштавај се от мајкини пазуј,
От таткој скутеј, от братој двороj.”
Девојка се на бор навалила:
„Леле боре, леле зелен боре!
Как ке викнам чужа мајка мајко!
Как ке викнам чужа татка татко!
Как ке викнат чужа татка татко!
Как ке викнам чужа сестра сестро!”

526.

КОГА ИЗЛЕГВЕТ ОТ КУКИ

Си сватои на коња јавнале,
Млат зеташин на коња не јавнал,
Тук си учит убава нееста:
„А невесто, киско босиљкоа!
Кога мие дома ке појдиме,
Ке излезит моја стара мајка,
Ке излезит со крондил ракиа,
Ке ти даит со чаша викиа,
Ти да ми је чаша не потземвиш;
Да је даиш брату Костадину.
А невеста умна и разумна,
Кога појде во негои двореи,
Је пречека негоата мајка,
Је изваде со крондил ракиа,
Је подаде со чаша викиа.
Је позела убаа нееста;
А нееста умна и разумна,
Не ја испи, ни чаша је даде,
Тук је тури на земја суроа.

527.

КОГА ДА ХОДАТ НА ЦРКОВ НА ВЕНЧАЊЕ

Змех прелетал преку црно море,
А пот крилја змех што ми носеше?
Ми носеше убаа девојка.
Ми оделе тие што оделе,
Колку дошле во гора зелена
Негде је се студна вода спило,
И говорит убаа девојка:
„Ај ти тебе змеје горјанине!
Мене ми се студна вода пиет.”
И је велит змеа горјанина:
„А егиди убаа девојка!
Ајде слези долу пот планинче,
Тамо имат два студни кладенци,
Крај кладенци триста јаничари;
Тие ке те тебе опитает,
От кој сој и от која фара си;
Да не кажвиш от која фара си,
Дан те држат триста јаничари;
Да се кажиш от голема фара:
„Татко ми је Марко Кралевике,
Вујко ми је Јанкула Војвода,
Брате ми је Секула детенце,
Стопан ми је змеа горјанина.”
Како лепо што си ја научи,
Си отиде убаа нееста,
Тамо најде триста јаничари,
Дури неа тие опитае,
От кај сој е, и от која фара,
Тие вода нејѕе не дадое.
И им каза убаа невеста,
Им се каза от голема фара:
„Татко ми је Марко Кралевике,
Вујко ми је Јанкула Војвода,
Стопан ми је змеа горјанина.”
Је зедое две злати маштрапи.
Је дадое нејѕе студна вода,
Ја пуштие назот да си оит,
Ја пуштие и ја попратиа,
Зашто беше от голема фара.

528.

КОГА ДА СЕ ПРИБЛИЖВАТ В ЦРКОВ

Што је врева во Поројна црква?
Али грмит, аљ се земја тресит?
Не ми грмит, ни земја се тресит,
Се венчаат Милош со нееста.
Је постиснал прсти со прстени,
Таја му се нему милно молит:
„А Милоше, мое добро мило!
Не стискај ми прсти со прстени.”

529.

КОГА СЕ ВРАШТАЕТ ОТ ЦРКОВ

Фрљаш, куме, преж′лтион овес,
Ти го фрљаш, тој ти зеленеит,
Нееста го низ прстен береше,
Да наранит кумотому коњот.
Фрљаш, куме, преж'лтион овес,
Ти го фрљаш, тој ти зеленеит;
Нееста го нис прстен береше,
Да наранит старосвату коњот.
Фрљаш, куме, преж'лтион овес,
Ти го фрљаш, тој ти зеленеит;
Нееста го низ прстен береше,
Да наранит от сватои коњи.

530.

Д р у г а

Масец дојде ѕвезда не донесе,
Останала в зелени ливаге,
Да наберит трева детелина,
Да наранит кумотому коња,
Да наранит старосвату коња*)
Да наранит от сватои коњи.**′

*) **) На секој от тие стихови се павторвет напрежните три.

531.

КОГА ДА СЕ ПРИБЛИЖВАТ ДОМА

А излези, јунакоа мајко,
Ти идеет две рала сватои,
Сна ти носит како еребица.

532.

КОГА ДА ИГРАЕТ СВАЌАТА

Мори сваке Јоанице*)
Мори на к'лк соканице,
Мори вртокалчинице!
Имаш калци от к'лчишта,
А чораби от кожина,
А кошуља от пуздерки,
А марама от коприи,
А џубето от камчина.
Што је сваќа непечена?
Што н'си јавна магаренце,
Да си појдиш в Ќумурица,**)
Да набериш суви дрва,
Да испечиш наша сваќа!
Мори сваке Јоанице!
Што је сваќа несолена?
Што н'си јавна магаренце,
Да си појдиш во Елбасан,
Да си зеиш малу сољца,
Да осолиш наша сваќа!
И пак ти је малечкаа,
Што н'си јавна магаренце
Да си појдиш в Радолица,
Да си зеиш малу брашно,
Да напраиш наша сваќа
Наша сваќа поголема!

533.

Друга

Мори сваке Јоанице!
Со што сина се фалеше?
Имам сина работника,
Брго орат, брго копат;
Виде рало се зачуди.
Мори сваке Јоанице!
Со што куќа се фалеше?
Си имам куќа голема;
Кога дојдоф да видам,
Н' една греда стоеше,
И та беше потпрена!
Со што ми се фалеше!
Имаш церга волои,
Кога дојдоф да видам,
Едно куцо волиште
С едно криво рожиште!
Имам коње ергеле,
Кога дојдоф да вида,
Едно красто којниште!
Кога дојдоф да вида,
Едно красто козиште!

---

*) Играештем сваќата (погачата; вид. обичаи) си се подсмевает на мајката од невестата (т.е. сваќата) на нејзиното име; за това в место Јованице се клажат името од сваќата.

**) Ќумурица место к'де јаглења прават. Елбасан арнаутски град од к'де носат сољ. Радолишта не далеку од Струга под Белица, к'де се водениците (мелниците).

534.

Д р у г а

Фатил сокол еберица,
Ке ја носит грцка земја,
Таа пиштит, тој ја тешит,
Таа грцки не умеит.
Мори сваке Јоаница!
Со што керка се фалеше,
Имам керка работница,
Брго предит, брго везит.
Кога си ја донесофме,
Кога фурка је казафме,
Неестица се зачуди.
Кога парта је казафме,
Неестица се прекрсти:
„Што се овје црни игли!”
Кога в разбој је кладофме,
Неестица се зачуди:
„Што је ова чиу, миу,
Едно падни, друго стани!”

535.

Д р у г а

Сино езеро скоро градено,
Во езеро је Ѓуро трговец,
Ѓуро трговец от Трговиште.
Бела Бојана платно белеше;
Тога је рече Ѓуро трговец:
„Дегиди мори бела Бојана!
Тебе те кажвет баш работница,
Јас ке ти даам појасмо и пол,
Да ми напраиш кнока кошула,
Кнока кошуља и бела риза!”
Тога му рече бела Бојана;
„Де гиди море Ѓуро трговец,
Тебе те кажвет баш кувенциа,
Јас ке ти даам драм и пал стребро,
Да ми напраиш ковани гердан,
Да ми напраиш и стребрен прстен,
Што ке престанит да ми го вратиш!”
„Егиди мори бела Бојана,
К'де се чуло и се видело,
Ти да ми даиш драм и пол стребро,
Да ти напраам ковани гердан,
Ковани гердан и стребрен прстен;
Што ке престанит да ти го врата!”
„Егиди море Ѓуро трговец,
Ѓуро трговец, баш кувенџивче!
Как ке напраам кнока кошуља,
Кнока кошуља и бела риза,
Така ке напрајш ковани гердан,

Ковани гердан и стребрен прстен,
Јас дека сум си баш работница,
Не ке го фрља в сино езеро!”
„Егиди мори бела Бојано!
Како го рекоф, така го стекоф.”

## 536.

С в а д б е н и  о т  П р и л е п

### НА СТРОЈ КОГА ИЗВАДВАТ ДЕВОЈКАТА ДА СЕ ПРСТЕНУВАТ

Солнала ѕвезда покрај трпеза;
Не ми је ѕвезда, мало је моме,
Мало је моме окулу татка,
Окулу татка, татка си молит:
„Откупи мене, еј мили татко!”
„Откупил ми те, еј мила керко,
Крпа си дала, не си казала,
Прстен си дала, не си праштала.”
„Откупи мене еј мила мајко![*])
Откупи мене, еј мили брату!
Откупи мене, еј мила сестро!”

## 537.

### КОГА ДА ВИЈАТ ВЕНЕЦОТ

Вило моме зелен венец,
Пол го вило пол година,
Цел го вило за година,
Си го кладе на главица,
Си отиде на водица
На водица на бел Дунаф,
Фрли венец во бел Дунаф;
На венец му нар'чует:
„Пливај, пливај, зелен венец,
Да отпливаш јунакои
Јунакои рамни дворје,
Ак' излезит јунакои
Јунакои мили татка,
Да не ми се в р'ка даиш,
Ни та да се поприкажиш;
Ак' излезит јунакоа
Јунакоа мила мајко,
Ни да је се поприкажиш,
Ни да је се в р'ка даиш.**)
Ак' излезит млад неженат,
Нему да се поприкажиш,
Нему да се в р'ка даиш.”

---

*) На секој от последниве стихови се повторват трите: откупил ми те...
*)На секој от последниве стихови се повторват трите: откупил ми те...

538.

КОГА ГОТВАТ ЗЕТОТ

Соколе ситен, димитен,
Не летај горе високо,
Не шири криља широки,
Неваќај сенка голема;
Под сенка седат златари,
Златни си седла златеха,
Златени узди лееха,
Далеку мисљат да одат,
По сиротица Драгана,
Драгана никого немат,
Еден си браток Никола,
Една си снаа Митана.

539.

Д р у г а

Преврлила се к'пина,
Преко висока планина,
Да во Јанина градина.
Не била Јанина градина;
Тук била Јанина мајка,
Посвршила си девојка,
Милошу зету зборува:
„Милоше, зете Милоше!
Многу сватови да каниш,
Многу сум дара зготвила,
На секи сват по коња,
А на нункото два коња,
На старосват м'ска ковена.

540.

КОГА ГОТВАТ НЕВЕСТАТА

Повали се дрво бршленово:
„Како мене нигде друго немат,
Лете зиме зелено си стојам;
Роса росит, не ме наросуват;
Ветер веит, не ме занишуват;
Слана слани, не ме усланува.
Откако ме мајка посврши,
Слана сланит и ке ме усланит,
Ветер веит и ке ме занишат;
Роса росит и ке ме наросит.“

541.

КОГА У ЗЕТОТ ПЛЕТАТ ВЕНЕЦ ЗА НЕВЕСТАТА

Вило моме три зелени венци,
Први вило от здравега здравца,
Второ вило от бела пченица,
Треќо вило от црноно грозје.
Това што је от здравега здравца,
Фрлете го јунакови дворје,
Да се здрави и да се весели;
Това што ет от бела пченица,

Фрлете го у нашето село,
Да изникнит се бела пченица;
Това што ет от црното грозје,
Фрлете го јунаково лозје,
Да се родит се црвено вино.

542.

КОГА ДА ОДАТ ПО НЕВЕСТА

Што је врева во гора зелена?
Аљ је паша, ељ је млат субаша?
Ељ је вода, ељ је млат војвода?
Ни је паша, ни је млат субаша;
Ни је вода, ни је млат војвода;
Туку ми се две рала сватои,
Што ми носат китена невеста,
Коњ до коња, јунак до јунака;
Пушки ми се, како честа гора,
А калпаци, како темен облак,
Сабји ми се, како силен оган.

543.

КОГА ЗЕМАЕТ НЕВЕСТАТА

„Зеташине, туѓо земјанине,
Што си дошол бој да се биеме?
Ељ си дошол, вино да пиеме?
Ељ си дошол, камен да фрљаме?
Ељ си дошол скокум да скокаме?”
„Не сум дошол, бој да се биеме;
Не сум дошол, вино да пиеме;
Не сум дошол, камен да фрљаме;
Не сум дошол скокум да скокаме;
Тук сум дошол з' убава девојка.
Ој девојко не тропоти мошне
До прва је твое тропотање.”
Плела мома мрежа от коприна
И ја фрли длабоко езеро,
Улоила риба шестокрила,
В стребрен ваган ја сварила,
Ја ставила прет чеснаго кума.

544.

КОГА ЈЕ ДАВАЕТ ЧЕВЛИТЕ

Не деоеруј, постар девер, малко моме,
Не валка је, постар девер, чорабите,
Не мрши је, помал девер, руса коса,
Сноќ ми ја, помал девер, другшки плели,
Не предавај се, девојко мори, за ж'лти чевли,
За ж'лти чевли, девојко мори, за шума венец.

545.

КОГА ПУШТАТ ПОБРАТИМИТЕ ЗА ДА ЗЕМАТ НЕВЕСТАТА

Зеташине туги земјанине!
К'де ходиш, к'де војска водиш?
Девојка ми во гори отбегла,
Се сторила горска јаребица,
Ти си имаш два сиви сокола,
Да уловиш горска јаребица.
Ја пушти ги за да ја уловат
Да уловат горска јаребица,
Јаребица хубава девојка.

546.

КОГА ЈА КАЧВАТ НА КОЊА

Изникнало је зелено дрво,
Колку зелено толку јадово,
Со врф се клањат, с корен проштаат;
„Прости ме, прости, еј мили татко,
Оти ке одам на туѓа куќа,
Во туѓа куќа, во туги луѓе.
Татко не ми је, татко ке речам,
Татко ке речам, керко не велит;
Мајка не ми је, мајка ке речам,
Мајка ке речам, керко не велит;
Браќа не ми се, браќа ке речам,
Браќа ке речам, сестро не велет;
Сестри не ми се, сестро ке речам,
Сестро ке речам,сестро не велит.“

547.

КОГА ПОБРАТИМИТЕ ДРЖАТ НЕВЕСТАТА

Изникнала је чубрица
Меѓу два страка босиљок.
Не ми је била чубрица,
Меѓу два страка босиљок,
Туку је била девојка
Меѓу два млади девери.

548.

КОГА ДА ЈА ВОДАТ

По кого си, луда, кинисала,
Ељ по брата, ељ по братучеда!
Тој не ти је, мори, твојот братец,
Туку си је, мори, туги јунак!

549.

КОГА ДА ЈА ПОВОДАТ

Отдели се, мома, от рода,
Обзрни се, мома, погљаи
Сета рода је по тебе.
Отдели се, мома, от куќа,
Како рудо јагне от стадо,
Како јеребица от гори.

550.

КОГА ДА ЈА ИЗВАДАТ ОТ КУКИ
НАДВОР

Роса росит Арбанешка земја,
Му нароси нункотому коњот,
Му нароси старосвату коња.
Цар Костадин добра коња вјаат,
Пот него се земја лелееше,
Нат него се ѕвезди трепетеа.
Стреќа му је Ѓургица девојка:
„Поможи бог царе Костадине!"
„Дај бог добро, Ѓургице девојко!"
Си ја фати за десната р'ка,
Ја врли на коња по зад себе,
Ја однесе во своите двороj.

## 551.

## КОГА ДА ЈА НОСЕЕТ У ЗЕТОТ

Дотекол је м'тен Дунав
М'тен Дунав и пороен;
Што донесол Димна Депа,
Депа хубава девојка,
Кому да ја поклониме
Поклон да е на свекрва,
В р'це носи златна чаша
Полнаројно вино,
Кому да ја поклониме,
Ова златна чаша?
На поклон да је свекору;
Поклонете домакину
На поклон да му ет.

## 552.

## КОГА ДА ЈА ДОНЕСАТ ДОМА И ЈА ОТСКРИВАТ КУМОТ

„Еј девојко, бела и црвена!
Што си толку бела и црвена?
Даљ си зима во Солун зимувала?
Ељ си лете пот шатор летувала?”
„Еј девојки, мои мили друшки!
Ни сум в лето под шатор седела,
Ни сум в лето пот шатор седела,
Туку мајка така ме родила.”

## 553.

## НА ЗЕТОТ

Синоќ дојде јунак от тугина,
Донесол је тугинка девојка,
Поубоо мајка не родила,
Тој слегует, таа не слегует;
Тој зборует, таа не зборует;
Тој се смеит, таа не се смеит;
Тој вечерат, таа не вечерат:
„Мори слези, да би ми не слегла,
Мори зборви, да би онемела;
Мори јади, да се не најадиш.
Дали ми те куќа не бендиса?
Дали ми те момче не ареса?
Дали ми те свекор не ареса?*)

*) Така и за свекрва, девер, золва, снаха.

## 554.

О т  П р и л е п с к и т е  с е л а

### КОГА ДА ДОЈДАТ СВАТОВИ

Добро дојдофте бели сватои,
Добре дојдофте, добро седнафте!
Даљ донесофте што сме зборвале
Кило пченица и печеница,
Водило месо и печеница.

## 555.

### КОГА ДА СЕДНАТ СВАТОВИТЕ

Редум по редум сватои,
Китум по китум чваница,
Ке да поминет момето,
Да ке се судит с момчето:
Оти је црвен парстенот,
Оти је шумен венецот,
От' се крпени чевлите.

## 556.

Д р у г а

Изникнала комоника
Пот неја је млат неженет,
За вода је тој жеден;
Кој му по п'т поминует,
Се му нему нар'чует:
„Како знаит мојот татко,
Тој вода да донесит."
И ете го негов татко,
Вода нему не му носит,
Тој му носит суво грозје,
Суво грозје леблебии.*)
Изникнала комоника,
Пот неја је млат неженет,
За вода је тој жеден:
„Како знаит мало моме,
Вода тоа да донесит,
Да отжедит моја жедост,
Да охладит мое грло."
И ете го мало моме,
Вода моме кај му носит.
Си се напи, се охлади,
И срце си овесели.

## 557.

О т  В .  Б .

Потаи сја јасно сл'нце,
Постој и погледај
Ка се чедо дели
От рождена мајќа,
От рождени башта,
От рождени брата,

*) Еднакво и за мајка, братја, сестра.

От рождени сестри;
Та си отважда
При момкова мајḱа,
При момкови башта,
При момкови брата,
При момкови сестри,
При момкова рода.

558.

Свадбени от Велес

КОГА ПРСТЕНВАТ ДЕВОЈКАТА

Е! стројници момини
Гости нар'чујте,
На свекор кошуља
На свекрва бохча,
На золви р′кави,
На јат′рви р′кави,
На девери кошули.

559.

КОГА ВЛЕГВАТ У ДЕВОЈКАТА

Бегли биат у момини дворје,
Ке разбиат момината мајка,
Ке расплачат моминиот татко,
Ке расплачат момината мајка.
Ке расплачат моминитe браḱа.

560.

КОГА ДЕВОЈКАТА ИЗЛЕГВИТ ЗА
ДА ЦЕЛИВАТ Р′КА

Солна ѕвезда по чесна тр'пеза;
Солна ѕвезда, та не било ѕвезда,
Туку било оно мало моме;
Оно ми је бело променато.
„Свекрвице, стребрена иглице!
А камо ти перо позлакено?
А камо ти фастан от кроаџе;
А камо ти џубе шарабиа!
Јат'рвице, стребрена јабице!
А камо ти кусо антерифче?
Свекрвице, стребрена иглице!
Дали ми те снаха бендисала?
Дали ми те бохча аресала?”

561.

КОГА ДА ОДАТ ПО НЕВЕСТА

Сви сватови на коња вјахнаа,
Младожења на коња не вјаа,
Дур' да земе от татка проштање,
И от мајка, и от сета рода.
Јунаку се срце разиграло,
Като риба во длабоко море,
Како вино во стребрена чаша,
Како овен во стадо големо,
От' ке иде по млада невеста.

562.

КОГА НОСЕЕТ НЕВЕСТАТА У ЗЕТОТ

К'де иде галена малена,
Галена малена со есен молена,
Со есен молена и со пролет?
Дури сме си моме изм'миле,
Дури сме си моме измолиле,
Дури сме си моме посвршиле,
Па излези јунакова мајка,
Та да видиш што ти добро дошло;
Та ти дошла снаха за отмена,
И за сина за бела промена.
Слези момо от добраго коња.
Ни слегнуе Мара, ни зборуе,
Туку ми се често поклонуе,
Често, често коњу до гривата,
А деверу дури до рамена;
Таксај свекре големото лозје,
Белки Мара от коња ке слезит.

563.

Д р у г а

Коња водам на студена вода;
Коњ ме воде а горе, а доле,
Ме отведе у момини дворје,
Коњ ми висна, сиви сокол писна.
Не излезе убава девојка,

Та излезе момината мајка;
На керка је тихко говореше:
„Па излези, керка, не излегла,
Та да видиш што ни добро дошло,
Добро дошло у наши дворови.
Да сум стара, би го посинила,
Да сум средна, би го заљубила,
Да сум мома, би си го узела.”

564.

Друга

Имат мама Кана керка,
Ја пратила на бел Дунав,
На бел Дунав на водица;
Ја чекала до пладнина,
Немат Кана, немат вода.
Кога утре изутрина
Дробни ѕвезди разказаха,
Месечина рок зададе,
Ете Кана к'де идет
Гола, боса, гологлава;
Немат чевли на ноѕете,
Немат крпа на главата,
С'де вода опрскана.
Мајка је ја праштуаше:
„Варај Кано, мила керко!
Што си боса, гологлава?
Што си вода опрскана?”
Кана ли је говореше:
„Варај мајко, мила мајко!
И ти ли си неверница?
Та излезе мрена риба,
Мрена риба покрај море,
Со крилото ме попрсна,
Со окото ми потмигна.”

565.

Охридски

Моето ми мило сваност ми седело,
Конци ми сукало, бисер ми низало,
Бисер ми низало коњу на гривата.
„Немој, коњу, немој, не нишај си глава,
Не те имам, коњу, ја за продавање,
Тук' те имам, коњу, сват ке ми те пуштам,
Во Семендра града, во новото село,
Во новото село у попа Јована;
Попот имат, коњу, до три малки моми,
Да ми ја зеиш, коњу, таја најмалата,
Таја најмалата, та гонџе-ѓула,
Таја црнооко, таја чатма-вежда.”

566.

Друга

„Аргафане фане, мили побратиме,
Как ми се посвршило, токму три години;
Прстен ми си дало, на прст ми зарастил,
Венец ми си цало, на чело ми растит;
„Постој, моме, постој, постој почекај ме
Постој, моме, постој, дур да доит пролет,
Да соберам, моме, берикетот, мило,
Да наполнам, моме, големи амбари;
Дур да доит, моме, хесен ке те земам,
Ке соберам, моме, многу грозје, мило,
Ке исполнам, моме, големи секои,
Ке послужам, моме, сватој и сватици.”

567.

Ранила мома биљбиља
До дванаесет години,
утро и вечер со шекер,
А на пладнина со с'лѕи;
Биљбиља ми се посврши,
Биљбиљу не му казала,
Биљбиљот ми се naљутил,
Ми је побегнал далеку,
На сухо дрво черешна,
Мошне ми лепо попеал:
„Невесто, лепа невесто!
Земај ме мене со тебе,
Јас да те рано скоривам;
Стани ми, стани, невесто,
Свекрва вода донесла,
Јатрви ручек зготвиле,
Золви ти дворје пометле,
Свекор ти кафтан ти скроил,
Девери ти го сошиле.”

568.

Плетит мома мрежа копринена,
Ја доплете мрежа копринена,
Ја повлечи по бела Дунава,
Ми излоа риба златокрила,
Ја изгуши со фршконо ноже,
Ја испече на стребрена скара,
Ми ја кл.аде во ж'лтион салтар,
Ја изваде прет чеснаго кума;
Кум ја изваде, прет чеснана кума,
Кума ја изваде прет чеснего зета,
Зет ја изваде прет чесна невеста.

569.

„Болен си лежам, јас ке си умрам
От тршка болест, от силна треска,
От силна треска, от силна глава.”
„Не бој се, сину, от таква болес,
От таква болес, от таква треска.
Што не ми каза, сину, три дни понапрет,
Да ти напишам, три хамајлии,
Прва за глава, втора за треска,
Втора за треска, трећа за срце.”

570.

Завеале Самовилски ветрој,
По ветрои се отвориха капиј,
Во азбафча бунар вода студена,
До бунар је ситна трева зелена,
На трева је ибришимско сеџаде,
На сеџаде море кадифе јастакче,
На јастакче седит моме свршено.
Прет неа је зелен гергеф јалдазлив,
На гергеф је алем туљбен махрама,
На махрама от биљура иглица,
Во иглица до два ката клабодан.

571.

С в а д б е н и   о т   К у к у ш

ВЕЧЕРТА НА ГОЛЕМИОТ АРМАС

„Пошто ке се речиме мие свату!
Ни је настанал мојот милни син,
Засака твојата милна штерка,
Милна штерка кадин Ангелина.”
Тогај му веле Јано баздриѓано;
„Што је вреден твојот милни син,
Да засака мојата милна штерка!
Ако је вреден јунери да чине,
Вода да донесе от Вишна планина,
Во града Солуна на Једи-кули,
Там да праве чешма шадарван,

Шадарван сос четириесет чепа,
Да распушти води студени,
Води студени низ града Солуна.”
Стана от там тејко му се врна
И дојде на синот му каза,
Вели нему слушај, сине,
Ако си вреден вода да свалиш
Вода да свалиш от Вишна планина,
Во град Солуна на Једи-кули;
Там да направиш чешма шадарван,
Шадарван сос четириесет чепа,
Да распуштиш студени води
Студени води низ града Солуна,
Така да земеш кадин Ангелина.”
Как си дочу нејниот милни син,
Тељал си викна низ града Солуна,
Тељал викна мајсторе брка,
Нели си најде мајсторе дјулгере,
Та ги закара, ги носи
Ги носи на Вишна планина,
Та фатиха планина да цепат.
Лели искараха вода студена,
Па ја искараха на Једи-кули;
Та направи чешма шадарван,
Шадарван сос четириесет чепа,
Та распушти води студени
Води студени низ града Солуна.
Та што си зеде бела биљура,
Та наполни вода студена,
Скина китка зелен кипарис,
Та ја носи на Ѓано баздриѓано,
Р'ка му баци, вода му даде,
И му закачи китка кипариз,
Па се разшени Ѓано баздриѓано,
И викна се привикна Ѓано:
„Алал да ти је мојата милна штерка!”

572.

КОГА ЗЕТОТ СЕ ОБЛЕКВИТ

Насилили се Турци јаничари
Они се шетат јаничарство пишат
К'де двајца, едниот го пишат,

К'де је еден, само него го пишат.
К'де се троица, двајцата ги пишат,
Единот остават, к'шта да си гледат.
Имала мајка сина петемиа,
Сина петемиа едно кајметлиа,
Је поврќала младо го женила,
И во недеља невеста му зела;
И во понеделник јаничари дошле,
На војска писале това лудо младо,
Дваш је кинисало, триш је поврнало,
На млада невеста она нар'чало:
„Младо, да ме чекаш до девет години,
До девет години, до десет пролети,
Ако ја не дојдам до десет пролети,
Јунак да си бараш, јунак спроти мене,
Јунак спроти мене, јунак зараде мене."

573.

КОГА НЕВЕСТАТА СЕ КЛАЊАТ НА КУМОТ

Излегла је невестата
От утрина во недеља
Да си мете рамни дворје,
Дворје мете солѕи роне.
Изметила исчистила,
Та застана спроти слонце,
Спроти слонце от протива,
Со слонцето си зборува:
„Еј ти слонце, лепо слонце!
Ти си греиш на високо,
Ти си гледаш на далеку,
На далеку на широко,
Нели виде мојата мајка
Мојата мајка, мојот тејко,
И моите до два брата
До два брата, два близнака
И моите до две снахи,
До две снахи и две сестри?"
Слонцето и проговара:
„Еј невесто црнооко!
Вчера от там поминах,
Твојата мајка колак месе,
Твојте брата коња седлат,
Твојте снахи вино томчат,
Твојте сестри венци виат,
Ке си ходат за невеста."

574.

КОГА НЕВЕСТАТА ИСТАВАЕТ ОТ ДОМА ЈЕ

„К'де ке ходиш наша друшко!
Кому мајка ке оставиш?
Кому тејко ке оставиш?
Та и твојте брата?"
„Оставам, ке ги нар'чам
На градина рамн' босиљок."

575.

КОГА ЗЕТОТ РУЧАТ У НЕВЕСТАТА

Сон го краде, лудо младо,
Сон му краде црни очи,
А не може да заспие!
Донесејте шарен бардак
Шарен бардак, студна вода.
Донесоха шарен бардак,
Шарен бардак, студна вода,
Нема лудо да заспие!
Донесејте лоза с грозје!
Донесоха лоза с грозје,
Нема лудо да заспие.
Донесејте благи јаболка!
Донесоха благи јаболка,
Нема лудо да заспие.
Донесејте шарен јорган!
Донесоха шарен јорган,
Немо лудо да заспие!
Донесејте мала мома!
Донесоха мала мома,
Тога лудо је заспало.

## Л А З А Р С К И

### 576.

### НА ЛАЗАРОВ ДЕН

„Качунчице цветнице, о Лазаре
Аљ је виде Лазара?”
„И ја видоф, не видоф,
На бел Дунаф седеше,
Вити венци виеше,
'Сем Лазарки даваше,
Кале Мале немаше.
Седна Каља да плачит;
Лазара је тешеше:
„М'лчи, Каљо, не плачи,
Пак в година ке дојдам,
'Сем Лазарки по венец,
Тебе, Каљо, два венца.”
Кога дојде година,
Каља најде м'жена;
На буниште седеше,
Венчаница кинеше,
М'жу гашти крпеше,
М'шко дете лељаше.”

### 577.

### НА МАЛО ДЕТЕ

Малечкоо убоо, о Лазаре!*)
На диван ми седеше,
Со јаболко играше;
Мајка ле му викаше:
„Малечкоо убоо!
Доста седе на диван,
Доста играш с јаболко,
Дан' те царот догледат,
Дан' ти царство поклонит!”
Уште речта не рече,
Ми го царот догледа
И му царство поклони.

### 578.

### НА НЕЖЕНАТ

„Ај јуначе Смиљаниче, Лазаре
Смиљ ти киска подгорела,
Нат очите, нат вежите;
Аљ се мислиш да се жениш?”
,,Сум смислило, сум свршило,
Туку ми је на далеку,

*) К'де имат - Лазаре, или о Лазаре - това се повторвит на секој ред в истото место.

Преку река Венетика;
Ми ја кажвет грдомазна,
Грдомазна неубаа.
Тук се чудам и се умам,
Как да појдам да ја видам.
Не сум врапче да прелетам,
Не сум риба да препливам.
Да дочекаш и в година*)
И в година и за многу!
Немој многу не врти не,
Мие многу не сакаме
Пет хиљади и пет аспри,
Пет хиљади да се твои,
Петте аспри да се наши;
Да дочекаш и в година
И в година и за многу.

579.

НА НЕВЕСТА

А неесто добро мило, Лазаре!
Што ти уста потгорела,
Како љушпа ореоа?
Што ти лице потбулело,
Како платно бамбакерно?
Али свекор те прашало?
Аљ свекрва те карала?
Али твои мили стопан?

580.

НА ЖЕНА КОЈА ИМАТ СИН ДА СИ УЧИТ

Имат мајка мили сина, Лазаре
Го промена го наружи
Та го пушти Света гора,
Света гора манастира,
Да се учит лудо ѓаче
Лудо ѓаче манастирче.
И се учи с' изнаучи,
Се сторило лудо ѓаче.
Лудо ѓаче манастирче,
Книга пеит, с'лѕи ронит,
Го догледа игуменот,
Егуменот му зборвеше:
„А егиди лудо ѓаче!
Зашто ти се нажалило
Книга пеиш, с'лѕи рониш?
Али ти се нажалило
За твојата мирна земја?
Али ти се нажалило
За твоиот мили татко?
Ељ за брака, ељ за мајка?”
Лудо-ѓаче с' отгоори:
„Ајти тебе игумене!
Та не ми се нажалило
За мојата мирна земја,
Ни за татко, ни за браќа,
Туку ми се нажалило,
За мојата стара мајка.”

581.

НА ЖЕНА, КОЈА ИМАТ СИНОВИ

Три с'нца разиграле
Во мајкини рамни дворје;
Помалиот и надиграл,
И мајка му велеше:
„Немој синко, немој мило!
Не клажај му ти намузлак,
На твојот мили братец!
Оти братец је поголем;

*) Тие девет редови се пејат на конецот од секоја песна.

Изан имам от татка ти,
Кој понапрет ке излезит,
Него прво да го жнеам,
Ак је помал от другите.”
Тој је рече на мајка си:
„Мори мајка, мила мајка!
Ти се мољам не карај ме,
На татка ми не кажви му
От појунак јас излегоф!”
И мајка им не му каза,
Не му каза на татка им
Таја него ѓо измами,
Ко је рече: „Мори жено!
Кој ти стори јунаштина,
Али помал, аљ поголем?”
Та му рече: „А стопане!
Малоото пак малоо,”
Големото пак големо.”
„Кога така, а стопанке,
Ајде да го посвршиме.”
Го свршие големото,
Го свршие, го жение.

582.

НА ЖЕНА ШТО НЕМАТ ЧЕДО, И М'Ш ЈЕ ЈЕ НА ЧУЖИНА

Ручек готвит неестица
Умилена, ујадвена,
Со с'нце се разговорвит:
„Ајти с'нце, јасно с'нце!
Ке те мољам и опитвам,
Ти ми грииеш по с' земја
По с' земја, се виљает,
Аљ ми греиш господина?
Аљ ми греиш мила мајка?
Аљ ми греиш мила браќа?
Аљ ми греиш мила снаи.”
С'нцето је отгоори:
„А неесто, добро мила!
Ме опитвиш ке ти кажам;
Јас ти греам господину,
Јас ти греам мила мајка,
Јас ти греам мили браќа,
Јас ти греам мили снаи;
Се готвеет да ти идет,
Да ти идет за Велигден.
Голем пештеш ти готвее,
От браќа ти срма колан,
От мајка ти ал-шамиа,
От снаите шарен колач.
Господин ти седеше,
Ти седеше на чаршии,
Ти ценвеше сарај чевли,
Да ти купит за Велигден;
Јас ти кажвам да не жаљаш,
Оту сите ке ти дојдет.”

583.
НА БОГАТ ЧОВЕК

Пофалил се богатиот
Јас сум богат и пребогат;
Тук се нашат и пошашвит
Како риба во глобина,
Како орел со вишина,
Како овца с рудо јагне,
Како лоза с бело грозје.

584.

НА ЧОВЕК ШТО ИМАТ ДЕЦА

Млат Деспот се возеше
Во две злати кораби
Со своите синои.
Оделе, што оделе,
И ми нашле девојка;
Поголем ми велеше:

„Дај ми изан, татко ле,
Да излезам понапрет,
Да прстенвам девојка!”
Татко му му велеше:
„Море синко, малечек!
Уште си ми малечек,
Не ти требит девојка.”
„Море татко милечек!
Ако сум си малечек,
Имам стрико поголем,
Нему ке ја прстенвам,
Нему да је донесам.”
Татко изан му даде;
Си излезе понапрет;
Је прстенва девојка.
Татко му го профтаса,
Је зедеа девојка,
Је однесе дур дома,
Брату си му викаше:
„Море брату милечек!
Јас ти пештеш донесоф,
Аљ ке ми го кабулиш,
Аљ не ми го кабулиш?”
„Имам сина за него.”
Брат му си го пречека
Го целива в очите.
Је зедое нееста,
Си викнае свој луѓе,
Си викнае и попот,
Је венчае нееста,
Радостта је сторие.

585.

НА СТАР

Стари Јано вино пиет
Крај калина, крај малина,
Крај црвени трандафили,
Крај шарени аргаани ...

586.

НА ВЛАДИКА

Уснал ми је владика
Ристабогу на колена;
Ристос ми го скориваше:
„Стани, стани, а владику,
Ето ти се Лазарици
Лазарици, посестрими,
Што ке дарчок ке и дарвиш;
Сем Лазарки марамица,
На нееста кошулица.
Да дочекаш и в година
И в година и за многу
Со твојата добра глаа.

587.

НА АНАМА

Летале ми летале
Девет реди голаби,
И десето пауни;
Паднали ми, паднале
Кад'нени дворои.
Што чинеше кад'на?
Кутлум бисер мереше,
По голаби фрљаше,
Кад'на им говорит:
„Зобајте ми, зобајте,
Девет реди голаби,
И десето пауни,
Пак в година да дојте!”

## 588.

Д р у г а

Налал, налам млада кад'на,
А излези на налани,
На налани шиклосани,
Со мендери испослани;
Ти дојдое Лазарици,
Да и дарвиш Лазарици.

## 589.

НА НЕЖЕНАТ ТУРЧИН

Прошетало челебифче, Лазаре,
Низ даљани, низ брегои,
В р'ка држит карадузен,
Да је видит Ангелина
Ангелина, посестрима,
Посестрима, прва љубов.
И се пули горе долу,
Да је видит Ангелина
К'де везит бела риза
Бела риза абдеслиа,
Црно црнит, злато п'лнит,
Да је носит на пиштоли.

## 590.

НА ЖЕНАТ ТУРЧИН

Јасна, јасна месечина!
Јасна да би постоела,
Дур' да појда, дур' да дојда,
Да је вида прва љубов
Прва љубов Ангелина,
Ангелина посестрима;
Али ми је вечерана
Вечерана и легната;
Вити порти затворени
Со две перја паунои.
Викаф, викаф, дур' осипнаф,
Кљукаф, кљукаф дур се скључиф
Та се фатиф за два кола
За два кола, за два бора,
Та си влегоф во градина
Та си набраф киска цвеке,
Та си влегоф во земјен керал,
Си наточиф рујно вино,
Си наквасиф киска цвеке,
И си влегоф в одаа,
Со попарсках невестица,
Невестица бела лице.

## 591.

Д р у г а

Попаднал ми Каплан паша,
Низ Цибрина рамно поле,
И ми удрил два чадора,
Еден зелен, други црвен,
Пот црвен ми вечерало
Под зелен ми нокеало.
И поминаф крај портите
Му ја видоф кад'ната,
Лепо беше промената
Промената, наружена,
Ѓумиш пафти опасана,
Алтанчина на челото,
Дробен бисер на грлото.

592.

НА ТУРЧИН ГОЛЕМЕЦ

Седнал ми је довлет ага
Во одаи во сараи,
Вр'ка држит чаша кафе.
Ми долета лепо пиле
Лепо пиле соколоо,
И му падна на рамена;
Стрептит пиле со крилјата,
Му нараси чаша кафе,
Мадри-ага говореше:
„Ајде вие мој сејмени!
Што стоите што гледајте,
Донесите лак и стрела,
Устрелјајте ова пиле
Ова пиле соколоо!"

Пиле му се отгоори:
„Ајти тебе Мадри-ага!
Не сум дошло за стрелјање!
Тук сум дошло глас донесло;
От цара сум допуштено,
И от цара и от кралја;
Царот имат мила сина,
Оба да се сусватите
Сусватите сузеите,
И пак да се понашвите,
Како нива со пчеинца,
Како овци со јагнина,
Како цвеке во градина.

593.

НА ОРО

Сае, море Лазаре, позлаштено,
Краиштата - полеани,
Стреде ми је, Лазаре, мрамор плоча,
На плоча је - висок диван,
На диван је, Лазаре, постелица,
На постелја - Мадри аго,
Мадри ага - мадро седит,
В р'ка држит, Лазаре, чаша кафе.
Му долета, Лазаре, едно пиле
Едно пиле - соколоо,
Со крилја трепна, Лазаре, чут орони.

594.

Д р у г а

Прошетало, Лазаре, челебифче,
Низ чаршии - дренополски,
Р'це држит - во џепеи,
Не ми купвит - ни продаат.
Ми помина - црно грозје,
И ми купи - црно грозје,
И го зави - во шамиа.

Оде, оде, Лазаре, до полп'ти,
И му седна - да го зобат.
Лепо грозје - прогоори;
„Не сум грозје - за зобање,
Тук су моме, - за љубење."
Си ја фати - за р'ичка,
Носи, носи - дури дома;
От далеку - је викаше:
„Ајти мајко - мила мајко!
Јас ти носам - отменица,
Таткоје бела - променица,
Брату перче - исчешлано,
Сестре леса - уплетена,
Мене мека - постелица."

595.

Д р у г а

Виур виур Којдано, о Лазаре!
Кој те виур отвеа
На квечеру на вода?
Чевлите ти тропае,
Како м'ска потковка,
Гајтанот ти ѕунеше,
Как' от м'ска опашка.

596.

Д р у г а

„Леле, леле, Лазара, о Лазаре!
Кога дојде помина,
Очите ти не видоф?"
„Пот нoѕе ме газеше,
Со уста ме пееше."

597.

Л а з а р с к и о т К у к у ш

Лудо идет от гората,
Младо идет от гората,
В р'це носе до две китка,
До две китка теменушки.
Стретба иде ке го стрете,
Ке го стрете мала мома,
Малка мома бела Неда.
Та му веле и говоре:
„Дај ми лудо, дај ми младо,
Таја китка теменушка!"
Лудо веле и говоре:
„Мори моме, малко моме!
Китка давам, мома земам."
„Море лудо, лудо младо!
Китката је до пладнина,
А момата до жив живот."

598.

Дошло лудо коња да напиват
Да напиват на новите чешми,
Тамо најде мома, мала мома,
Дека спиет пот белата лоза.
Чуде, уме това лудо младо,
Как да чине лудо, што да чине
Да разбуде това мала мома;
Урва листа от белата лоза,
Натопи го во студена вода,
Попрска ја по белата лице.

599.

Вјахнал јунак брза коња,
Та отишол честа гора,
Честа гора Богданова,
Три дни ходил, три дни ловал,
Ништо лова не изловал,
Изловал је малка мома,
Променена, наредена,
Како китка накитана,
Како перо наросено.

600.

Лудо младо вино пие,
Вино пие, јагне јаде;
Калпак држе на колено,
Ем се дига на големо.
Мома стое спроти него,
Уште му се шега бие,
Шега бие в очи смее:
„Море лудо, лудо младо!
Кадар беше да ме л'жиш,
Не би кадар да ме земиш.
А јас да беф како тебе,
Градина беф заградила,
Тебе прилес беф те клала."

601.

Јуничице, ти стара кметице!
Имаш сина, што зап не го чиниш,
Тук' го пушташ сина по сокаци
По сокаци, на новите чешми,
На чешмите мома задирае,
На невестите стомни крши,
Стари баби на пат пресопка."
„Еј сељани, сељани, кметове!
Сами моми, сами врага бркат,
Дворје им се п'тишта чиниле,
Коњи се от пајвани пуштиле."

602.

Малко дете вода лие
Со две малки бардачина;
Риба мренка го задира.
Дете веле ем говоре:
„Немој, мренка, ме задирај,
Да не кажам на мајка ми,
На мајка ми на башта ми,
Да не сплетат тенка мрежа,
Дан' т' изловат, дан' те фатат,
Дан' те варат сладка чорба!"

603.

Позаспал ми цар Костадин
На сонето му је дошло,
Му је дошло малко пиле
Малко миле биљбиљче
Да му веле, ем говоре:

„Стани, стани цар Костадин,
Теб те викат мајсторето,
Да направиш мал манастир
Мала црква свети Георгија!

604.

С невеста си Марко говоре;
Невестата кад'н Ангелина:
„Слушај, слушај, мори, што ке речам,
Запрегни се, мори, засукај се,
Да испечиш до две морски риби,
Да наточиш крондил благо вино,
Да донесиш на ладна механа;
Кој ке виде, севдем, да завиде,
Кој ке чуе, севдем, да се чуде.”

605.

Иване, Иване, челебиа!
Имаш Иван дворје Стамболови,
На дворите скали от карагрош,
Пармаѕите, Иван, от флорина,
Вратиците, - позлатени,
На дворите, - две чешми,
На чешмите - до две порти,
На портите - до два крста,
На крстата - до два пилци,
Кад' се смее - злато лее,
Кад' зборуве - бисер пљуве.
Кад' си дочул - царот, ем везирот,
Да ги пуштил - два каваза,
Да им веле - ем говори:
„Донесејте - богат Иван,
Да го видам - што човек је!”
Донесоха - богат Иван,
Да го виде - царот ем везирот;
Да му веле - ем говоре,
Да си даде - негова штерка.

606.

М'лчи ми, м'лчи девојко!
Немој расипи црните очи,
Немој си груби белото лице!
Јас ке си појдам на град Солунски,
Ке ти донесам до два робини;
Едната тебе слуга да чине,
Другата чубук мене да пале.

607.

Бележил јунак, бележил
Малката мома в селото,
Рудото јагне в стадото,
Јаворот дрво в горето,
Самура калпак в град Солун.
Дур да се лудо поврне,
Младата мома му зеле,
Рудото јагне заклале,
Јаворот дрво отсекле,
Самурта калпак продале.

608.

Лудо ходе сос дружина,
На дружина говореше:
„Еј дружина, мили брате!
Сакам нешто да те пита,
Право сакам да ми кажиш.
Дење гледам малка мома,
Дење гледам, в ноке всонвам,
Ноке м' иде близо, близо,
Близо, близо дур до мене,
И ми легнува на р'ката,
На р'ката, на р'кавот;
А от сонот кад' да станам,
Барам мома, мома немат!"

609.

КОГА ЛАЗАРКИТЕ ВЛЕГВАТ ВО НЕКОЈА КУКА И ИЗЛЕГВЕТ, ПЕЈЕТ

„Ој Лазаре Војниче!
Дека ми си војнувал?"
„Војнувал, сум војнувал
До цареви дворове."
„Што чинеше царица?"
„М'шко дете лељаше,
Капата му редеше,
Пелени му кроеше."

610.

Руса мома, Русин брала,
Русин брала, ден гинала,
Дек' го брала загинала.
Го набрала три товара,
Товарила товарето,
Попаднала темна м'гла,
Заросила ситна роса,
Та збркала п'тиштата,

П'тиштата, друмиштата.
Налетила на овчари,
Она веле ем говоре:
„Ти се мољам, ти се клањам,
Да ме носиш дур' домака,
Ке ти дадам тенка риза,
Мајка ленена кошуља
Баче мои тенка пушка.”
Да отишол до домака,
На мајка је си викаше:
„Искарај ми отламници,
Да го главам овчарчето.”

611.

Армасал се лудо младо
На далеко на големо,
Едни идат ми га фаљат,
Други идат ми га худат;
Арна била работница
Работница, променена.

612.

Уме, чуде лудо лудо младо,
Как да виде малка мома.
Да си појде во град Солуна,
Та си купит праматиа
Та си појде во селото
Си кондиса сред селото
Сред селото крај чешмата,
Да продаве праматиа.

613.

„Девојко, душо Сардеа
Зашто ми си насрдена?
Симит ми ти је лицето?
Череши ти се очите?
Шекер ми ти је устата?
Што не ми мене зборуваш?
Што не ме с очи погледнаш?”
А она веле, говоре:
„Еј море лудо, да младо!
Сношти с'м било за вода
С моите верни другачки;
Мајка ти стоеше на порта,
Мене ме резил чинила,
Пред моите верни друшки.
Девојко, душо Сардеа.
Стига ми л'жа детето,
До сега ке го армасах,
До сега ке го уженеф,
Ем невестата донесеф,
От тебе, момо, похарна,
И от тебе похубава.”
Он је веле, ем говоре:
„Девојко, душо Сардеа!
Немој ти слушај мајка ми,
Мајка ми стара не знаит,
Мајка ми к'шта не гледат,
Мајка ми димен не држе;
Сос мене к'шта ке гледаш
Сос мене димен ке држиш.”

614.

„Ангелино што си толку
Кахарлиа, натегеа,
Дворје метиш с'лѕи рониш?”
„Варај дружки, мили дружки!
Кад' да не с'м натегеа?
Сношти дошол Радич јунак,
Сношти дошол, сношти пошол
От војската Анадолска

Анадолска Казалбашка.
Уште в порти ни је влезел,
Уште чизми не си собул,
Уште чубук не запалил,
Долета ми малко пиле,
Малко пиле се бела книга,
Да му веле, ем говоре:
„Што чине, да чине Радич.
Скоро тамо да си појде
На војската Анадолска,
Анадолска, Казалбашка,
Батисаа корабјето,
Чисти свити, ем камухи.”

615.

Запеал паун, запеал,
Тамо долу в чаирето
В чаирето, в ливадето,
Слушајте малко големо
Чуете Турци, каури
Ка' пее паунот на дрво
Ка' горе јунак за мома,
Како два стрка борина,
Като босиљок за сенка,
Като карафил за роса,

616.

Девојко, девојко, убава девојко!
Летна перенуга, зимна теменушка!
Што си расцфтила рано прет Велигден,
Рано прет Велигден, велика недеља?

617.

Дење ми те гледам, ноке ми те сонвам,
Дење ми ходиш близо до менека
Ноке ми легнуваш на десната р'ка
На десната р'ка, на правата стр'на.
Се разбудил лудо, р'ка устрпнала
Р'ка устрпнала, мома избегала;
И на перничката веле, ем говоре:
,,Перничко душманко, како ми момата?"
„Чужда беше, лудо, дома си отиде,
При нејзина мајка, при нејниот татко.”

618.

Вјахнал јунак брза коња
Да отишол честа гора,
Лов да лове диви пилци,
Диви пилци, јеребици.
Не изловил диви пилци,
Тук изловил малка мома
Променена наредена
Како китка накитена,
Като перо насузено.
Да га фати за р'ката
За р'ката за калбата,
Та га метна на коњата,
Та га носи у свој доми.

619.

Што је ск'па мома црнојока?
Даљ дека је мошне црнојока?
Ељ дека је от богата к'шта?
Ељ дека је от множина браќа?
Ељ дека је от голема рода?

620.

Моме стои крај бел Дунав
И сос Дунав си зборуве:
„Еј ти Дунав, ти бел Дунав,
Как сум тенка, ем висока
Уште да беф црнојока,
Беф го зела царевото
Хазнатарче, праматарче;
Он на вечер книга гледе,
На пладнина хазна брое,
На киндиа на лов оде,
На вечера от лов иде.

621.

Мори моме, малко моме!
Нели легна, нели заспа,
Нели сони сон за мене,
Като јазе два за тебе?
Ти се чини јеребица,
Аз се чиних сокол пиле,
Да летнахме, прелетнахме,
С крило с крило, с перо с перо,
С перо с перо, с рамо с рамо;
Та паднахме тува долу
В Полинските садиштата,
Ти си падна на маслинка
Ас си паднах на калинка.
Догледа не п'дарчето,
П'дарчето коњарчето,
Да намери тенка пушка;
Мене удри в рудо грло,
Тебе удри в десно крило.

622.

Н а  В о д и ц и  о т  П р и л е п

Сон сонила Јанкулица
На утрина во недеља,
Изникнала јаболшница
Стреде дворје песочина,
Стребрен корен, злати гранки,
Заврзала пет јаболка
Пет јаболка пазлакени.
Говореше Јанкулица:
„А Јанкула господине!
Да сум сон ја сонила
Во недеља на утрина,
Изникнала јаболшница
Стреде дворје песочина,
Стребрен корен, злати гранки,
Заврзала пет јаболка
Пет јаболка позлакени.”
„Јанкула је говореше:
„Јанкулице, бре невесто!
Тоа ли ти не текнует?
Јаболшницата сама ти си,
А јаболка наши деца.”

623.

До три сестри лозје садат,
Постарата изговори:
„Варај сестро, ти помала!
Кому лозје си садиме,
Ние брате си немаме!”
Помладата говореше:
„Варај сестро, ти постара!
Ако брата си немаме,
Мајка ни је уште млада,
Белки ке ни брата стигнит,
Нему лозје си садиме.”

624.

НА НЕВЕСТА

Елевор си коња коит,
Невеста му узда држит,
Узда држит свеќа светит
Под калинки, под малинки,
Под црвени трандафили;
Лудо младо вода водит,
Вода му се не водеше,
Нешто му ја препинаше,
Морска риба златокрила;
Не ми била морска риба,
Туку било лепо моме.

625.

НА ЕДИНОРОДЕН СИН

Имат мајка мила сина
Мила сина Костадина,
Промени го, накити го,
Опаши го свилен појас,
Закачи му стребрен дивит,
Да прати го на манастир,
Да ти учит бела книга,
Да ти пишит црно писмо.

626.

Имат мајка мила керка
Промени ја, накити ја,
Облечи ја во свилено,
Во свилено копринено,
Та пушти ја во другачки,
Да ти пеит, да ти играт.

627.

Црква метит мало моме
Со два страка босиљкои,
Ем си метит, бога молит:
„Дај ми, боже, попа свекра,
И свекрва попадиа
И да зеам ѓаче момче!”
Како бога помолила,
Така госпот је помогол,
Нејѕе даде попа свекра,
А свекрва попадиа
И си зеде ѓаче момче.

628.

НА СТАР

Седнал ми је стари Јанко,
На високите чардаци,
На високите дивани,
Во шарените одаи,
На шарените шилтина,
На копринени перници.
До него је Јанкоица,
Околу него синои му,
Синои му слуга служат,
А снаи му ручек готват,
Да се радвет и весељат.

629.

Она страна оган горит,
Ветер веит не го силит,
Роса росит не го гасит.
На ми било силен оган,
Току била божја мајка;
Сина носит на крштење,
Да го крстит свети Јован.

630.

Стамјанине домакине!
Тука ли си, или не си?
Ако спиеш разбуди се
Ако пиеш весели се,
Оти идат мали моми
Мали моми водичарки.

631.

Има мајка мила сина,
Мила сина Костадина,
Промени го, накити го
Во свилено, копринено,
Опаши му свилен појас,
Закачи му стребрен дивит,
Дај му в р'це бела книга,
Па пушти го на манастир,
Да се учит бела книга
Бела книга, црно писмо.
Си го чекат три години,
Тој научи в три месеци
И си дојде дури дома.

632.

Смиљанине лудо дете!
Смиљ ти појас половина,
Сен ти, лудо, убавина,
Што ти лице овенало?
Што ти уста потгорела?
Иљ дека си неженато?
Ти си имаш мили татко,
Тебе младо нека женит,
Мома имат у комшии .

633.

Седнал ми је стари Јано,
На постеља копринена
Синови му кулук чинат,
Мили снахи ручек прават,
Мали мнуци подигруват
Сос јаболко позлакено.

634.

Пофалил се богат Иво:
„Јас сум богат и пребогат
И от цара и везира,
Среде дворје лепа куќа,
Диреѕите позлакени,
До две м'ски обружани “
От збор на збор цару пошло,
Пушти царот три абери,
Ми го зеде богат Иво.
Царот велит и говорит:
„Што си било, и весело?
Ти си богат и пребогат
И от цара и везира.”
Па говорит богат Иво:
„Не сум богат со стоката,
Тук сум богат со куќата,
Това што је лепа куќа,
Това ми је домакинка;
Диреѕите позлакени,
Тие ми сет синовите;
А м'ските обружени,
Тија ми сет мили керки.

635.

НА ЃУРГЕВДЕН КОГА ДА СЕ НИШАЕТ

От Кукуш

Излетнале два гулаба от д'ба,
Не ми биле два гулаба от д'ба,
Туку биле два стројника по мома:
Уште ли је тоа моме при мајка,
Што го питаф лани есен за брата?
Ке го питам овој есен за мене.

636.

Момче се нишат, Ѓурге ле,
Мома го гледат от високи чардак,
Викум викаше малото моме:
„Краткум нишај се, младото момче,
Дрво трливо, јаже јажливо,
Јаже јажливо, место камливо.
Дан' с' отепаше момче со мома.”

637.

Продаат се црно грозје
Во чаршии Дринополски,
Во кошеи ракидини;
Немат некој да го купит.
Наело се лудо младо
Си купило црно грозје,
На п'т седна да го зобат,
Не ми било црно грозје,
Туку било бело моме.

## Ж Е Т В А Р С К И

О т   С т р у г а

638.

Заплакала ми голема нива,
Голема нива на врф планина:
„Оф леле боже, оф мили боже;
Как не се најде најдобар јунак,
Да ме изорат, да ме посеит
Бела пчеинца црнокласица!
Да му наполна девет амбари,
Да си оженит девет синои.
Да си ом'жит девет девојки
Да си покрстит девет мнучина.”
Н збор се најде најдобар јунак,
Ми ја изора, ми ја посеа,
Бела пчекнца црнокласица,
И му наполна девет амбари,
И си ожена девет синои,
И си ом'жи девет девојки,
И си покрсти девет мнучина.

639.

К'де се чуло видела,
Санџак девојка да бидит,
Калци со копци да носит,
Бели елеци петлици,
Санџак девојка да бидит
Со сто ј пендесет санџаци!
Ми ја догледа Санџак-бег,
Со сто ј пендесет санџаци,
„Егиди санџак девојко!
Ја многу села сум шетал,
Как' тебе не сум видело,
Санџак девајка да бидит
Со стој пендесет санџаци,
Калци со копци да носит,
Бели елеци с петлици!”

640.

„Што коња коиш, ерген Димитрија, к'де ке одиш?"
„Јас ке си одам - на силна војска"
„Зашт' не ми каза - три дни понапрет,
Јас да ти напр'ам - сејменско руво,
Да ти сошиам - кнока кошуља,
И да ти напр'ам - морна долама,
И да ти купам - чифне пиштоли,
Чифне пиштоли - и тонка пушка?"

641.

С'нце ми зајде Солунско поле,
Во ливагето зат кофилето,
Тога се згоди левен Никола,
На глаа носит самурли калпак,
А на калпакот педесет перја,
Педесет перја, пет огледала,
На огледала бесценет камен,
Камен ми светит, как јасно с'нце,
А огледало, как дробни ѕвезди.

642.

Сношти минае до девет браќа,
Коњи јавае дури летае;
Руво носее дури горее,
Пушки носее, как дробни ѕвезди,
А остри саби ко секаици,

643.

Повеј ми, повеј, ветре Меглене,
По море силен, по поле ладен;
Да ми оладиш бели аргати;
По море силен, по гемиџии.

644.

Легнало моме заспало
На мајкино си колено
Во една бафча широка,
На една сенка дебела,
На една трева зелена,
Крај една вода студена,

645.

Пладнина дојде, ручек не дојде;
Позаспала ми ратеицата
Ратеицата с ратаетого,
Во шарен одар, пот шарен јорган,
Со р'чиштето во глаиштето,
Со ноциштето во пеплиштето;
Ми ја укаса проклета болва,
Со нога клоцна чорба истури.

646.

Турчин девојка врзана носит
От ново брдо за бело грло,
За бело грло со бела риза;
Девојка му се милно молеше:
„Пупгги ме мене, Турчине море,
Пушти ме мене, фати татка ми;
От је татко ми баш арамиа
Баш арамиа по Шар планина.
Татко ми крадит руди јаганца,
Та ми и колит на Кара-камен,
Та ми и печит на К'пинчица,
Та си и викат свој побратими,
Та си и јадит в гора зелена.”

647.

Благуно, благо јаболко!
Ручај, поручај јаболко,
Дур да ти дојдит јагнето,
От Кара-орман крадено,
На Кара-камен заклано,
На К'пинчица печено,
С фрушки ножина сечено,
Во злата тепсја редено,
При чесна кума ставено.

648.

„Високо стоиш, ѕвездо ле, далеку гледаш,
Да не и виде - мојте два брата?”
ÂВидоф и видоф - крај црно море,
На стол седее - книга пишее,
С'лѕи ронее - сокол ранее,
Сокол ранее - и му велее:
Та ке те пуштам - на горна земја,

Ти да ми видиш, Ѕвездо ле, која коа је;
Ако ј е пролет - пролет Петровден,
Да ми донесиш - до три класои,
Бела пченица - шесторедица,
Шесторедица - црнокласица;
Ако је есен - есен Митровден,
Да ми донесиш - два грозда грозје,
Два грозда грозје - два синамбеља.

649.

Де гиди Гидо, гиди убаа!
Твоето лице в црков написано.
Бог ми го убил силнион ветар,
Што ти зиљоса на твое лице,
Та те отвеа стрет бело море;
И те догледа Јоан гемиџија,
И ми те фати за десна р'ка,
И те кладе в шарена гемиа,
В шарена гемиа, на мека постеља.

650.

От Солун станаф во Корча дојдоф
Во Корча дојдоф, на камен седнаф;
Тога го најде Иса ананка:*)
„Арно те најдоф да те опитам,
Ели вистина џејнк се сторило
Во мирна земја во Мориоо?” –
„Кој ми ти казал, не те измамил,
Вистина тамо џејнк се сторило.
Првата пушка, што ми пукнала,
Тогаш ми падна сам Џафер-ага
Сам Џафер-ага твојот стопан;
Вторатa пушка што ми пукнала,
Тога ми падна твоето брате;
Трећата пушка што ми пукнала,
Тога ми падна твоето дете.”

651.

С'нце ми се застоело
Среде небо на пладнина,
Да ми видит вељо чудо:
Брата сестра продааше
За белило, за црвило,
За шарено огледало!

*) Иса ананка - се клажат в среде секого стиха.

652.

Горештина, уморнина
От Недина неправина.
Попа зета заљубила,
Сестра си ја загубила;
Останале две дечина,
Две дечина сирачина,
Тук се чудет две дечина,
Како Неда да викает,
Али мајко, али тетко.

653.

Бог да убиет твојата мајка!
Што ми те пушти доцкна на гости,
Доцкна на гости со невестата;
С'нце те зајде во ливагето,
Мрак те замрачи долу пот село,
Ми те најдое земски сејмени,
Те загубие дете Јоанче,
Ти пограбие млада нееста.

Жетварски от Прилеп

654.

Жнала Мара жолто просо,
Поминале кираџии.
Едно мало кираџивче,
Тоа Маре је велеше:
„Ајде да се натжниваме,
Ако тебе те натжниам,
Да ми даиш кован гердан;
Ако мене ме натжниеш,
Ке ди даам брза коња.”
И Мара му говореше:
„Ако тебе ја натжниам,
Не ти сакам брза коња,
Туку тебе добар јунак
Добар јунак да те земам.”
Си фатиле да жнијеет;
Жнала, жнала бела Мара,
Жнала, јунака натжнала,
И јунака си го зела.

655.

Кој ке по п'т ке поминит,
Вратете го, да го вратиме,
Ужина да му даиме,
От желка јајца кавгана,
От жаба нога пастарма,
От глушео меше сирење,
От лешник бочва ракиа.

656.

„Еј девојко, не толку убаа,
Да што ми си срце умилила!
Ели си ми магиа сторила?
Ели си коња биљосала?
„Еј јуначе црноок невене!
Да не сум ти магиа сторила,
Ни пак сум ти коња биљосала;
Магиа се мојте црни очи,
Блена биље, мое бело грло.”

657.

Девојко црнокласице,
Црно ми срце за тебе,
Како гајтанот на тебе!
Ела, девојко, по мене,
Ела ми на наш виљает,
Тамо је лепо убоо,
Тамо ми греат две с'нца,
Две с'нца, две месечини,
Два п'ти жито се роѓат,
Два п'ти грозје ми здреит,
Два п'ти овци се јагнат.

658.

Жетварска от Кукуш

От поста излегла девојко,
На брата си говорит:
„Брату ле, брате Стојане!
Подај ми вода студена,
Најди ми сенка дебела!"
Стојан је веле говоре:
„Сестро ле, сестро Елено!
Тук нема вода студена,
Ни има сенка дебела;
Дојди во гора зелена,
Донеси вода студена;
Дојди во гора зелена,
Там има сенка дебела."

659.

СТЕФАН И МАГДАЛЕНА

От Панаѓуриште

Зажени сја Стефан харен јунак,
Та заиска дели Магдалена,
Магдалена плаче, та го не ште;
„Не шта, мамо, Стефан харен јунак,
Че е Стефан јунак пот јунаци,
А азе сам мома нат момите."
А мајка и тихом отговарја:
„Калинко ле, дели Магдалено!
Мари земи Стефан харен јунак,
Та ако е јунак пот јунаци.
Ја погледни низ равното поле,
Та да видиш Стефану свадбата.
Калпаци им като на делие,
Копето им като на спахие."
Ка ги видја дели Магдалена,
Та сја стори премлада умрјала.
Ка ја виде Стефан харен јунак,
На деверје тихом отговарја:

„Еј девере, еј пере жераве,
Еј идете на Стара планина,
И донесте сњагове, ледове,
Да ги турим на клетото срдце,
Ако б'де премлада умрјала,
Не ште трепна ни с р'ка, ни с нога;
Ако ли е сама учинила,
Тја ште трепна, ј а с рака, ја с нога.”
Донесоха сњаглве, ледове,
Туриха и на клетото срдце,
Тја не трепна ни с р'ка, ни с нога.
На девере тихом отговарја:
„Еј девере, еј, пере жерави!
Ја идете во врла грамада,
Донесете замја осојница,
Да и турам на клетото срдце,
Ако б'де прјамлада умрјала,
Не ште трепне ни с р'ка, ни с нога.”
Отидоха во врла грамада,
Донесоха замја осојница,
Туриха и на клетато срдце,
Тја не трепна ни с рака, ни с нога.
Па прист'пил Стефан харен јунак,
Целавал ја между двете очи;
Та трепнала и с р'ка и с нога,
Станала е дели Магдалена,
Та посрештна Стефану свадбата.

660.

ОЈ ЉУЛЕ

Од Струга

Отлетала преперуга, ој љуле, ој!*)
От орача на орача,
От копача на копача,
От режача на режача;
Да заросит ситна роса
Ситна роса берикетна
И по поле и по море;
Да се родит с' берикет
С' берикет вино-жито;
Чеинците до гредите,
Јачмените до стреите,
Леноите до појаси,
Уроите до колена;
Да се ранет сиромаси.
Дрвете не со осито,
Да је ситна година;
Дрвете не со ошница,
Да је полна кошница;
Дрвете не со јамаче,
Да је тучна година.

*) Ој љуле ој - се повторвит на секој ред.

661.

КОГА ДА ИГРАЕТ МАЛО ДЕТЕ НА Р'ЦЕ

Патор патор ноџина, пасла баба козици на два рида високи, на два дола широки; ми напрела две вретена, си и клала на полица, дошло маче лизна, дошло куче гризна; чит пустино, ош штурино, толку сум си напрела; на дедо кошуља, на баба марама.

662.

Д р у г а

Чукнале деца јаболка, со шарените стапчина, со стребрените р'чина, излезе божа с решето, та је пукнало мешето.

663.

ИГРАЧКИ

Тумба тумба Татара, јавни коња златара, та појди си Вегле; Вегле копје кревае, сам бек седеше, Самовила пишфеше со орлоо перце, пауноо крилце, падна крилце в морце, морца мене сољца, ја сољца овце; овца мене јагне, ја јагне волку; волк мене кожа, ја кожа крпачу; крпач мене чевли, ја чевли бабе; баба мене колаче, ја колаче 'рту; 'рт мене зајак, ја зајак Турчину; Турчин мене пара, ја пара попу; поп мене молитва: по Чифути клетва, по Еѓупци метла, и по .... рци лопата.

664.

Думба, думба дивина, јавна коња пауна, си отиде Власја, Власи копје кревае, сина си го колеа, царо го подигаа, неољо, мори неољо!Дека да се делиме? Пот Сабукоа косеница. Сам Сабук седеше, Самовила пееше; Чевер Лаго врлаго, крена нога на рамо, погледај по нурец; нурец тебе сољца; сољца ти овце;овца тебе јагне, јагне ти воку; волк тебе кожа, кожа ти коачу; коач тебе србичок, србичок ти ченица; ченица ти воденица, воденица тебе брашно; брашно ти бабе, баба тебе колак; кодак ти 'рту, 'рт тебе зајак; зајак ти Турчину,Турчин тебе две пара; две пара ти цару, царот тебе девојка. (Две пара ти попу, поп тебе молитва.)

665.

КОГА ДА П'ЛТЕЕТ ДЕЦАТА МАЛИ

Чук, чук лобода, падна тесла от бога, удри баба по нога, та се роди 'ртиче, си го зави в крпиче, си го кладе на тланик; м'лчи, синче, не плачи, ојде в пазар татко ти, ке ти купит два меха, едниот меден, другиот немеден, кој ке м'лчит medениот, кој ке плачит немедениот, прет циреа порта ж'лта курешница, у тебе кључеите, у мене катаните, моли замоли до три години.

666.

Одеф, одеф прау п'тем, кога гледа шума, шума бобо родила; апнаф едно сладко, ушт' едно посладко, треко најсладко. Си обориф чанта, чанта тагарџика, берам, берам н'тре клаам; „Бре не бери ти бобото!” (викат п'дар); - „Бре, што викаш ти викачу!” (отгоори берач) - „бре не бери бобото!” - шума бобо родила, ти бобо си не родил!” - ја берам, берам, оној туку викат -- ела вамо бре - ето нејдам тамо, - капунун, (велит Турчин) - не носам капу, (велит берач) јас с' имам шапку - тутун ус шинди - јас тутун не пиам, - делибар бу - јас го недељам, сам в шума г' обраф, сам ке го јада. –

667.

Дедо седит на грутка, и си плетит јакучка, зашто ти је јакучка? - ке си берам желат. - зашго ти је желат? - ке си ранам прасенце. - зашто ти је прасенце? - ке ми пуштит сало, - зашто ти је салце? - ке си мазнам момите. - зашто ти се момите? - ке ми метат дворои. - зошто ти се дворои? - ке ми редат столои. - зошто ти се столои?
- ке ми седат сватои. - зашто ти се сватои? - ке донесат невеста. - затито ти је невеста? - ке ми родит дете. - зашто ти је дете? - да ме викат*) тата, бате, скри се в грненце, ето и Турците, ке ти земат парите.

668.

Сонце бонче, богоо јајце. - камо тоа јајце? го изеде мома. – камо ја момата? - она се скри дома. - камо је дома? - ја изгоре огон. - камо го огон? - го изгасна вода, - камо је вода? - ја испиа

---

*) По друга: - да ме викат: тате, бате, скри се в јасли, ето ти се Турци ќуљумарци.

две деца. - камо и дечина? - отидоа на нива, да бранат просо. -камо ти просо? - г' иск'лваа врапци. - камо и врапци? - се качиа на д'п. - камо го тој д'п? - го пресече секира. - камо је секира? – отиде на коачи. - камо и коачи? - и изсмоља мољци. - камо и мољци? - и иск'лва петелот. - камо го петелот? - го изеде лисица.- камо ја лисица? - ја отепа пушка. - камо ја пушка? - појде кае царот.

669.

Ономоно дономоно; триафиле, карафиле; стото-пито, моногито; љајтин, гујтин; суезе, сукезе; делимар, кокошар; зби, кации; тенеке, напрспток.

670.

Цуцулига, пеитан; петугора, хаиван; харџиман; чунчук, чукалчак, ковач, керкел.

671.

Јаребица попратица, до мазара, до катара, чингини, мингини, оптил, дуптим, дупка.

672.

Палецот велит: ајде да крадиме! Казалецот велит: к'де? Големиот: к'де да је. Четвортиот: ке кажам. Најмалиот: м'лчи џупче наказанче!

673

КОГА ДА ПИЕТ ВИНО

Протекол ми м'тен Дунав, занесол ми чаша вино; поклон дојде до кумета; кумот ми се љуто к'лнит: „Жими бога не је моја, туку ми је Николоа, пи Никола, пи; опет наполни.

674.

ОТГОВОР

Мори чаше бу башо, што се бучишт за мене, ете јунак за тебе.

*

Тие игри се кладоха с'де за љубопитство, и зашто в них се кријет имина странни. Во Белица, не далеку од Струга, децата пејат со голема брзина и повторвеје песна, во која с'де можехме да различиме едно слово: Богорасум (Борисом?).

# С В А Д Б Е Н И   О Б И Ч А И

## О т   С т р у г а

На големите празници, како Велигден, Петровден, Спасовден и др. се береет млади м'жи и жени околу црков, или на други места, и играет хоро невести, девојки и м'жи особено. Тога неженатите имает случаи да си отберат лика спроти себе. На отбраната си пуштает стројници, кои давает мал нишан. Свршените во празници си пуштает секакви дарови, како сладки јела, ризи везани, и китки. Пред свадбата си менвеет големиот нишан. Четвортокот си клавает старосват, и побратими. Старосватот седит до кумот подолу, а побратимите канеет сватови, и, кога одет по невеста, стојет от двете ст'рни от зетот, и подкрепвет невестата, кога ја земает. В сабота месат погача со прстен шарена, која се вика сваќа; еднаква се месит и у девојката. На вечера побратимите канеет роднината и приателите со гајда, и со чутура вино обколисана со женски стребрен гердан, и обкитена со босиљок. Канетите пијет от това вино; и к'де ке се свршит наполнвет чутурата со вино. Утрината побратимите канеет да се сберет сватови. Кога тие ручает зетот се готвит; се бричит обколисан от невести и девојки, кои му пејет песни; се облеквит со зетоското рубо, и целуват р'ка на татка и мајка. Така тргвет по невеста. Напред одит бајрактарот, зетовски роднина, кои држит јаболшница накитена со везани ризи, црвени шамии, секакви китки и црвени јаболка; по него хоро от јунаци; после сватоите, а по ним зетот меѓу побратимите, имеештем на глава лозен венец навиткан со црвена коприна, и цвека: а от десната ст'рна на капата носит китка, пратена от девојката и обшиена со стари пари (цела). По зетот ходет девојки и невести, кои велегласно пејет зетовски песни. Старосватот носит сваќата (погача). На приближвењето девојкините роднини на две реда пречеквет сватовите; а други жени пејет, како на добредојде. Постарите влегвет во куки и разседвет на ставената трпеза; а младите останвет во дворот, к'де им носет вино, и на секого разданает по една китка. Тога се давает от ст'рната от зетот десет грошеи, и даровите за куќовните невестински; се менват сваките (погачите) т.е. зетинската останвит у девојката, а нејѕината земает у зетот. Наст'рна стоит зетот; кун него подходвит девојкиниот брат со везана риза, со која преопашвит зетот три п'ти, или ако не достигнит, му ја

префрљат на рамена, и го удират со р'ката по обете ст'рни от образот, а зетот му дават јаболко со пари накачено; целуват р'ка на теста си и тештата и на седнатите на трпеза, и се враштат на првото место. После побратимите влегвет при зготвената девојка, је давает срмовезани чевли, и ја изводвет надвор. На отходвењето зетовскиот татко фрљат дробни пари над главата от невестата, која гувеит, качена на коња. Со еднаков поредок сватовите здружени со невестинските тргает за в црков. На п'т своите љуѓе иставает вино на сватовите, ако овие поминват по крај куќата им. На венчањето, кога се вртет три п'ти околу, кумицата фрљат овес, смешан со шекерчина, над главите от младенците, на кои после се дават хлеп и вино, донесени от ст'рната от зетот; по ним сите роднини целувает вангељето, после венците от младенците, и се напивјет от истото вино. По венчањето со еднакви радостни песни и поредок се враштает у зетот дома, к'де пред вратата бајрактарот стресвит јаболшницата, и ја фрљат нат куки. Пред прагот от куќата, или одајата давает на невестата пешник хлеп и вино, пејеештем: „Што сторифме свакето, ви зедофме момето, ви огрдифме куќата, заличифме нашата." Кога сватовите ке си расходат, зетот и невестата седвет на к'тот еден близу до други; на коленото от невестата кладвет м'шко дете, кое таја целуват и дарвит; а жените ги благословат. После тои обред невестата гувеит до вратата, к'де вечерта пречеквит гостите, на кои целуват р'ка, или образ ако се близни; а тие, кој како сакат, је давает пари. Кумот и старосватот имает право да м'чат зетаг и невестата со секакви тешки испитвања, наприм. невестата да је оставит да му гувеит цели часови: зетот да му стоит простум или на една нога, или на пирустија и др.*) Невестата со зетот и побратимите вечерает насе. Другиот ден зетот и побратимите канет на ручек гости; и своите им давает за невестата тестени јела. Така канет и вечерта, која бидвит пошумна от понапрежната; Зашто тога играет на танец зетот и невестата; тога се пејет песни со кои се подсмевјет на сваќата на зетот и на невестата (вид. п. 534); тога играет сваќата (погачата невестинска), т.е. танцоводачот земат сваќата и играт наишумното хоро пеејештем подсмешни песни (вид. п. 532, 533). По хорото се грабеет на сваќата, и ја раздавает на сите по малу. Утрината пијет топла ракиа, и своите љуѓе и пријатели испраштает на зетот дарби. Вечерта невестински роднини от дома је донесвет дарови за сватовите; них гоштавает особено; а каннените ходат со нозба, т.е. секои носит јела, погача и вино. Таја вечер раздавает даровите, што испратиха от невестата, на сватовите, кои фрљает пари в изглобен хлеб; а кумот, старосватот, и побратимите можат до недељата, кога сакает, да ходат со нозба. Недељата или други ден тестот канит зетот со невестата и куќните на гости; таја гозба се викат првиче.

*) Тие како и другите од описаните свадбени обичаи денеска престанаха да се чинат.

## О Б И Ч А И   Н А   С В А Д Б А   В   К У К У Ш

И в Кукуш на добар ден се береет младите на секакви места и играет оро; а на Велигден сите се собервет на едно место, и играет.Кога некоја свршена видит некого от зетовската роднина, или зетот со пријатели, се пуштат от орото со една друшка, која водит неа, и која прва целуват р'ка с'де на сродникот; а свршената нему, и на сите негови другари, што ке бидет со него. Но ако се згодит тамо армасникот (свршеникот), оваја на сите целуват р'ка, а к'м него не подходит. На такви народни обшти ора неженатите се избирает; и по татковското согласје стројниците приготват армасот, кои се чинит вака. В некој праздник се берет сродниците у момчето, кое целуват р'ка на татка му, или, ако немат татко, на вујка, или стрика, кому врчвит знаковите една хубава шамиа, и некој флорин; еднакво целуват р'ка и на другите стројници. После ходат у девојката, к'де им ставјет софра. По неколку време излегвит момата со некоја друшка. Тога се менват знаковите от двете ст'рни. По това друшката целуват р'ка на сите со ред, а после момата, која секому на рамо префрљат везана риза, на женатите везана на разбои, а на неженатите везана со нејsина р'ка. Стројниците, имеештем на рамо ризите, се враштает у момчето, к'де се гоштавает. Тој се викат мал армас (свршување).Другиот ден се собирает у момчето околу триесет дечина от четири до десет години, кои стара жена водит у невестата. От децата едно носит овошки (олошки) во шамиа; а друго во лепо везана риза носит овошки от три, пет или седум вида (сорта); една китка наредена со стари пари пет, или седум, или девет, от кои три пари се поголеми.*) Момата ги пречеквит и на сите целуват р'ка, и најпосле на тие што носат овошките. На децата донесват прво благо нешто, а после друго јастје. Наодзади излегвит девојката, им целиват р'ка, и им дават по китка и риза; и на едно от тие дават горерečената шамиа со овошки, една лепо везана риза и една зелена китка за момчето. Овој обичај неколку п'ти во годината се повторвит, особено кога излегват нови овошки; но други п'т количеството от децата је многу помало.

**Зелена китка.** После неколку месеци канет у зетот жена и моми от роднината му кои ходат у момата, имеештем со себе си с'д со овошки, над кои сет около пет зелени китка, от кои поголемата, која имат ж'лтица врзана со коприна, је за момата; уште за момата носет чораби, чевли, неколку ока предено, лен и неколку драмој коприна разноцветна; от овие момата требит пред свадбата да имат зготвени кошули за дарување. Девојката ги пречеквит, им целуват р'ка, и сама земат вештите. Им ставјет софра да јадет. Пак момата излегвит, им целуват р'ка, и ги служит по чаша вино; тога пејет три песни. После

---

*) Момата не јадит от овошките што се во шамиата, а тие што се во везана риза, која чуват момата за да се клањат (гувеит) со неа.

излегвит сестра је, и дават по една мала зелена китка. По неа момата дарuват по риза на золвите и свекрва је, на која врчвит горечениот с'д полн со неиѕини овошки, неколку зелени китки, меѓу кои за момчето поголема, а со ж'лтица помала от таја, што прати момчето, и незана риза за него; и по риза за свекорот, девери, вујковци и стриковци. Други п'т сама свекрва је ходит у момата, и је земат мера за колан со пафти, за колби (белезии), и за четири прстени.

**Голем армас.** Две недели пред свадбата, в с'бота спроти недеља, момчето со роднините и пријателите ходит у армасницата, имаештем со себе си потребното јастје и питје. Мајка му во тепсиа носит благо сукано; а снахите коланот (појас) со пафти, колбите, четири прстени, шамја за р'це, друга за глава, туљбен, фес, огледало, гребен и ж'лтици; а момчето шамиа со овошки. Стигвеештем у момата м'жите седвет на една ст'рна, а жените на другата стојет простум. Излегвит момата со една друшка, и целуват р'ка на м'жите, а на момчето не; после целуват на жените, от кои земат речените вешти, и ги предават на дружката си; и најпосле целуват р'ка на момчето и преземат шамиата со овошките. Ставјет софра, на која донесват јастјето и питјето от момчето, кое, целуваештем р'ка, на сите служит по ракиа. Постариот на четири скршвит на савче винено крстообразната погача, која имат на среде врзано цело (стара пара); средата со целаго се праштам на момата. По неколку време момчето служит на сите со вино, целуваештем р'ка. По това донесват момини јастја и вино, и тога целуват на сите р'ка, и ги служит по едно вино. Таја вечер не се спиет. На разденвањето пиет ракиа от момчето. На одзади момата им леит (туриват) вода да се измијат и најпосле на момчето, и на сите префрљат на рамена по една риза; сите а дарвет по ж'лтица. Това се викат голем армас.

**Руба.** Седум дни пред свадбата в недеља от момата праштает у момчето, стомна вино. Неколку моми ходат у момчето, имаештем за момчето две кошули, две гашти, една антериа, еден елек, една шамија, две бохчи; за браќа му, за свекор, свекрва, за чичовци, вујкоцки и тетиновци по кошуља и риза; за јатрви, вујни и тетки по карпа; за мајсторот, што го учил занает, и за учителот по кошуља. Стигвеештем у момчето сите тие дарови обесват на ѕид во одајата, к'де момчето имат обесени сите дарови, штa му пратила момата. Им даваеt да ручает, и момчето им целуват р'ка и ги служит по ракиа (ако пијет). После момите пејет и играет оро така, што три п'ти излегвет надвор от вратата, и влегвет н'тре. Това се каже Руба.

**Замес.** Три дни пред свадбата, в четворток рано, месвет у момчето две погачи, една за момата, друга за кумот. Се берет у момчето неколку моми и замесват хлеб вака: донесват три ношви (на ошто месет хлеб) и три сита; три моми ке засеат брашно, и ке го соберат на едно. Мало дете, што имат татко и мајка клават сољ и вода; и со дрвце, кое имат на крајот топувче и кое викает кукудавка, прво смешвит брашното и водата; а момите после го замесват. После кревает

детето на р'це; а детето три п'ти ке удрит со дрвцето на греди, и три п'ти ке речит „Момак и мома." - Това се велит Замес.

Истиот ден момите правет фруглицата (бајрак), која је трска, на неа зашиена бела риза везана, а на врхот јаболко шикосано (варакосано со злато). После една девојка облечена во момчеви руби, со м'шки фес на глава, фаштат на оро другите моми, и водат танец, држеештем фруглицата.

Вечерта еден ковчег, во кои клавает бамбакерно семе, јачмен и три јаболка, го испраштает у момата со фругличарите (кои носат фруглицата, кога одеет за невеста; побратимите) кои, како г' однесат, седват на него. По малу идет момата им целуват р'ка, и ги даруват по риза, а тие је предавает ковчегот и враштает. По ним момчевиот татко со два троица земат погачата, што месиха раното, и која је врзана крстообразно со црвена коприна, и на стреде имат цело, и ходит у момата. Тамо им давает да јадет, и таткото скршвит погачата на винено грне. После ке се разговорат со моминиот татко за обушвата (дрехи).

Истиот вечер други седум-осум мина от роднината момчева земает каниска (јастје со кое канат) и погачата, што месиха раното, и ходат у кумот да го канат на венчавање. Тамо се гоштавает, и ноќта се враштает назат.

**Петок.** По ручег се берат у момата нејзини сродници невести и моми за да ја плетат. Се собирает окулу неа, и прво кладват мало дете, што имат татко и мајка, за да ја заплетит и зачешлат, а момите ке ја исчесљает, и ке ја доплетат со песни. Кога тие ке свршет, момата им целуват р'ка, и си клават на глава фесот и шамијата (што је беше дал момчето на големиот армас); а после заедно со сите играт оро. Тога невестинската руба, која ке носит у момчето, стоит в одајата обесена.

Во тои ден у момчето виет карафил во книжина, со кои фругличарите канат гостите. Наодзади фругличарите ходат у момата да кажат, че во недеља имает свадба. Невестата ги даруват по риза.

**Собота.** Неколцина се берат у момчето за да закољат волот (без вол не бидвит свадба). На волот накитват главата и роговите со цвеќа и китки и му пејет песни; и дури да го одерат и суредат не престанват да пејет и да играет оро. По ручек фругличарите со карта вино (чутура) канет на вечера гостите, што беха ги каниле во петокот, а кумот не. Како ке кладат вечера на гостите, фругличарите се праштает у момата, к'де еднакво служат, и от к'де не может да се вратет без повелење от моминиат татко.

**Недеља.** Раното идет бричачот (берберинот), и бричит зетот; а две моми дочеквет 'лакната на риза, која скривјет за да ја кладат во невестинскиот ковчек, кога ке го донесат. Другите моми пејет и играет оро окулу зетот. По свршвењето даруват на бричачот риза, и пари кој како сакат; а зетот целуват р'ка на сите, и се измиват образ. Водата, со која ке се измиет, собирает в бардаче, и ја вардат дури

да донесат невестата, како ке видиме. После му носат зетовската руба, која едно дете три п'ти тргат (теглит) на к'нтар и зетот се облеквит; а фиралите (чевли) не истават*) от нозете дури да се венчат.

За ручег се собирает сватовите; канет кумот и кумата со дружината му, и ручает. По тоа зетот целуват р'ка на кумот и подкумникот и на сите сватови; после ходет да земет невестата.

Стигвеештем у момата деверите, свекрвата, кумата и снахите ходат к'м одајата је. А момата со затворени врати, обиколена от род, нината си, држеештем решето со бамбакерно семе, и три страка запалена борина, запевјат „откупи снаха девeру! ск'па је снаха, вредна је ...” деверите, кои стоет на вратата надвор, давает неколку гроша на вратарот, и влегват сите н'тре; а момата разсевјат семето во решетото, кое фрљат вонка (надвор); а други го фрљает на к'шти. По стариот девер дават на невестата чорабите, от кои еден је полн со овошки напр. леблебии (сланток печен) кои тaја клават в џеп. После остават пред неа чевлите, кои тaја ритвит (кљошвит, клоцвит) три п'ти, а после ги обувјат. По тоа прво кумата клават на главата от момата венец от винена лоза, обвиен со црвено предено. После свекрвата је наредвит стребрениве накитки: нетоп на чело, натоп, плоча преку гуша на гр'ди, перја, и иглици; а момите во тоа време пејет: „Веди се долу наша дружко, дур да ти кладат нетоп на челото, плоча на срцето.” Наодзади ја преврзват со голема бела риза, а преку рамо под левата мишка преврзвет басма или друго нешто ск'по; најпосле ја прекривјет со дулак (превез); а таа три п'ти се кланат на татка је и кумот, и ходит на ст'рна, к'де често се клањат (гувеит).

После некоја малка мома направает невеста, ја покривјет, ја фаштает за р'ка и со песни свекрва, кума и сите жени се враштает в к'штата от момчето; а м'жите останват тамо. Но кога невестата носеет в црков сите жени, и свекорот, кој не ходит со сватовите за невестата, пред црков пречекват невестата, како ке видиме.

Сватовите се гоштавает, а зетот со фругличарите ходит в особена одаја, к'де стоит софра ставена. Зетот со трите прсти земат от четирите ст'рни от јестјето и го клават пред себе; после јадит. По малу време идет тешта му, или шурна му, и му дават прстен за венчање, и му префрљат на рамо бела риза; и тој је целуват р'ка и си ходит при кумот. По това идет на трпеза невестата, која седит на истаго место, к'де беше седнал зетот, и прво изедвит това, што остави зетот кога седна да јадит, а после јадит други јела. По това зет и невеста ходет при кумот, кои покриват главите им со платно, и држеештем чаша вино со малу хлеб н'тре, ги благословјат и истуриват виното преку младенците. Невестата целуват р'ка нему и на сите сватови. Во това време идет неколку момичина (девојчина), и на сите сватови пејет песни секому прилични по врстта (возраст), а

---

*) Обикновено в Турско иставает фиралите (кондурите), кога влегват в одаја; зашто одаите се послани.

сватовите ги дарувает по нешто. Зетот целуват р'ка на сите невестински сватови; а невестата, изведена надвор, даруват по шамиа сите нејѕини сватови, кои тога излегват. После се проштават со татка и мајка и се прекрствит; а деверите ја качват на коња. Така ходат на венчање в црков; по п'тот жените пејет, а невестата често се клањат.

На приближвењето в црков, свекорот, кумата и другите жени пречекват невестата, окулу која пејет: „Куме, мили куме, дали да венчаме." Свекорот ја сваљуват (слегвит) от коњот; а таја му целуват р'ка и му дават риза; еднакво и после венчањето свекорот ја качвит на коњ. И кога ке стигнат у момчето пред вратата је пејет: „Ела, ела невесто, позна кеш си дворови ..." Пред да слезит от коњот је давает две м'шки деца, на кои образот гладит со плочата, им целуват р'ка, и им дават от овошките, кои от чоработ беше клала в џепот си, како рекохме; а другите овошки исфрљат. Тога свекорот фрљат преку неа дробни пара, и ја слегвит от коњот. По тоа је давает под мишка два сомуна хлеб и бардачето со водата, со која зетот беше си измил лицето, како се каза погоре. Така таја се качвит дома и по малу турийат от водата, дури да стигнит до одајата, во која зетот стоит скриен зад врата; и кога невестата ке влезит н'тре, тој три п'ти ја удират по плешти, и излегвит вонка (надвор); невестата однесват да стои в коше ('гал), а хлебовите и бардачето фрљат на ѓарамиди. По това донесвет јастје на невестинските сватови, кои тога се викает погазеи, и кои после јадењето си ходат секој дома.

Вечерта се собирает гостите; и на вечерата зетот и невестата, захваштаештем от кумот, се поклонват, целувает р'ка и служит по чаша вино на сите сватови, на кои невестата раздават даровите, прехврљаештем на рамо дарот; а сватовите неа дарувает по нешто. По неколку време запеват: „Стани, куме, стани! ти се мољат младенците, време јет да одиме..." Гостите си ходат; наодзади станвит кумот, кого зетот и невестата пречекват на врата, му се поклонват три п'та до земја, и му целувает полата и р'ката.

В понеделник канет на ручег гости, и заигравает на оро зетот со невестата. Вечерта пак канет гости.

В торник накарвет (натервет) невестата да сметит и да измиет с'довите (вагани, паници, каленици), и ја задевает (задирает), је се подсмевјет, ѓоо (като че) не умеала да метит и да миет с'довите; а таја подхврљат некоја пара на земја за да престанат да ја задирает. После ја натервет да месит мазник; и тога је се подсмевјет, и на сучењето је сечат корите (губи), ѓоо не знаела да сучит мазник; а таја им подхврљат неколку гроша, дури да престанат. Тои мазник јадет куќните и побратимите.

В среда невести и моми, зетовски роднини, изважает невестата да налеит (нацрпит) вода. Со себе си носат грне вино и ракиа, и кого на п'т стретат, нему невестата служит вино и ракиа, и му целуват р'ка. Невестата носит в десниот р'кав просо, а в уста стара пара

(цело). Стигвеештем на кладенецот (геран, бунар) невестата ходит окулу него туриваештем по малу просо, и се клањат крстообразно на четири ст'рни; наоѕади хврљат целото в кладенецот и нацрпвит вода.

Четворток вечер невестински татко канит зетот и невестата на гости. Замеч. В Воден, кога тестот в петок вечер канит зетот со многу гости, се викат првиче; другиот петок, кога зетот ходит у тестот со побратимите, се викат вторите; треќиот петок, кога ходит с'де со невестата, се викат третиче.

Петок вечер спроти с'бота не требит зетот и невестата да останат дома си; за това ходат да преноќувает у некого роднина. Таја вечер се викат С'ботнина.

## ГОДИНЕШНИ ОБИЧАИ В КУКУШ

**Коледе.** На полн ношт пред Божиќ до разденвење децата ходат со коледачки (стапови) от к'шта в к'шта, и тропает по вратите, викаештем: „Коледе, бабо, Коледе." От куките им давает колачина, костени и други такви.

**Б'дник.** Ден пред Божиќ је Б'дник. Вечерта запаљват оган, на кои пернувает (клавает) голема пенушка. С' ноќ огнот требит да горит; а от пенушката да останит едно парче кое вардат до другата година, за да подпалет огнот во истиот вечер. Во Воден това парче закопват в лозје, за да се сторит грозјето црно. Таја вечер месет погача, во која клавает цело; и ја кршат на толку парчина, колку сет куќовните, захваштаештем от бога, после от куќата, и со рет от постарите до помладите; и кому ке паднит целото, тој је стретен таја година.

Како се заготвит трпезата от вечерта, така стоит ставена дури да поминит Божиќ. От Божиќ до Водици жените не работает, ни перат (мијат), ни деца к'пат.

**Клетва.** В стредепосната недеља се собирает неколку девојки, носеештем секоја нешто от потребните за да месат зелник. Јадат и се сузборват заедно да пејет Лазара; и да останат верни на здоговорот, клавает на секира леп, сол и јаглен. После целувает секирата и се к'лнат „ако некоја не додржит зборот и се разделит
на Лазара, да не се слеит како железото, да оцрнит како в'гленот (јаглен), и лебот да је фатит очите, т.е. да ослепит." –

**Мишев ден.** В понеделникот от Сирници (после запаствењето от месо), жените не работает, ни отворает ковчеѕите. Тој ден се викат Мишов ден.

**Мартинки.** Дента спроти Марта сучат црвено и бело предено со цело; и утрината го клавает на децата на грло, на р'це и ноѕе за здравје. Тие се викает мартинки, и со ним в Струга сретват ластовиците.

Таја вечер пременувает местата, к'де спавале до тога, за да не ги јадат болви. Тој ден малите деца прават ластовица от дрво шикосано, и пејет по к'штите: „Ластовица идеше, црно море пливаше...” - Во сиот месец не јадат зеље останато од понапрежниот ден.

**Ѓургев-ден.** Раното клавает на вратата коприви. Момите и децата носат коприви на глава. Тој ден се теглет кој колку ке дојдит.

**Еремиа.** Вечерта спроти Еремиа клавает пред прагот на портата кросно, и фортома; а от двете ст'рни от кросното горит по една лепешка; и поминват гојадата преку кросното; за да не ги ук'сат змија. Чукает со кации низ дворот, по дупките и околу к'штата, и вељат: „Бегајте змии, оти идет Еремиа.”

Раното со коприви терает гојадата на пасење.

**Иван-ден.** Дента стари жени береет треви лековити (билјки).
Во Воден тие треви висеет на дуќаните за да имает повеќе покупници.

**Црн-ден.** Другиот ден по летни св. Атанас, се велит Црн-ден. Жените не работает, ни хлеб месат.

**Моринки.** Првите дванаесет дни от Августа се викает Моринки. Тие дни жените не работает, ни перат, ни деца к'пат. На тие дни гатает за доброто или лошото време за цела година; ако напр. првиот ден от Августа чинит горештина, коложек (јанвар) ке бидит студен, и на против; ако на вториот правит добро време, на сечка (феврал) ке чинит лошо; и така за другите.

## ГОДИНЕШНИ ОБИЧАИ ОТ СТРУГА

**Б'дник.** Пред Божиќ правеет питулици и со кашата чинат крст на врати, долапи, брашник и други. Орачите клавает емешот на кланик, и на него чинат крст со кашата; така и на черешлото. Децата ходат на коледе.

Во Дебарските села исцрнувает лицата и ходат на коледе от села в село со песни и ора, имеештем црвен бајрак со бел крст во среде.

Во Магарово децата викает: Коленде меленде, сурова година, цинки, кака, дај м' една колака.

**Водици (Богојавление).** Вечерта пред Водици оставает стомните откриени и празни, а утрото ги наполнувает, и наквасвет в реката квасот. Пред да излезат от црква береет брлок, напр. сено со љуштенчина, или тресқи смешано, и го фрљает в оган шептаештем нешто. По излегвењето од црков клавает стред куќи секира; таткото, или мајката држит крстената вода; а синовите и керки му скокает преку секира. Кој от ним скочит повике от другите, нему прво ке дадит да се напиет от крстената вода; така со ред на другите.

Зам. По селата земает крстот от село в село. Тој што ке го земит дома си го угоштават с'то село.

Децата имает зготвено вици сплетени, кои се викает суровици. Со ним раното на Божиќ ходет от куќа во куќа, мешает огнот со суровиците, и пејет: „Суро'а божа, весела година, колку јајца и пилци, толку деца и јаганца."

**Лап'рди.** На поклади вечерта децата играет околу црков со лап'рди. Лап'рди сет др'гови не толку д'лги, на врхот расцепени, и в цепот накладено сено сврзано. В сеното клавает јаглен, и в'ртет лап'рдата на десно на лево, дури да се запалит сеното и да изгаснит. После оставает др'говите в црква.

**Лазара.** Раното децата ходат по куки со шарени стапчина. Тој ден, а повике в недељата, в Цветници, се собирает девојките по махали и направјет една от них невеста. Кого ќе стретат на п'т обколисват и пејет секому по возраста му т.е. ако је неженат друга песна, ако је женат друга; ако је жена, или девојка друга (вид. пес. лазарски). Тој дават пари на невестата, која му целиват р'ка. Со тие пари накупвет нужните јела, и се гоштавает, и попраштает Лазара со ора и песни.

**Гурѓев-ден.** На тој ден вапсает јајца и прават нишаљки, на кои се нишает момите опасани со дебелика, помазваештем лицето со црвено јајце, за да бидат дебели и црвени.

Кун квечерината запотват, т.е. клавает на вратите трева; запаљвет суви говечки лепешки, за да се чадат гојадата, кога се враштает от пасење.

**Бабини дни.** Последните дни от марта се викает бабини дни, кои обикновено сет студени, и ветарливи. Тие дни се земени од априља ево како. Една стара жена по излегвењето от Марта, како виде че времето беше топло и многу хубаво, рече: „Циц козица на планина, прдни Марту на брадина;" и си излезе со козите на планина. На марта падна тешко да се презират от една баба, и рече априља" ,,Априле, лиле, мој побратиме, придај ми три дни да згрубам баба." Април му даде; и захвати таков студ, лапавици и ветришта, што бабата со се кози замрзнала. И денеска, велет, стојат каменообразни бабата и козите на Шар планина.

**Ој-љуле.** На Руса среда момите отбервет една от меѓу себе, и над рутиштата от глава до нозе ја опашват со секакви треви,

напр. со боз и др. и ходат по куките пејеештем, ,Отлетала преперуга ој љуле, ој!! (вид. п. 660). Кога стигнат под некој прозорец (пенцера) от одзгора туривает вода на опасаната со тревје. Влегват во куките и таркаљает сито, кое ако паднит ничкум, во таја куќа ке бидит ск'пиа; ако паднит инаку, плодородје. Во секоја к'шта, им давает брашно, или друго нешто, и за ручек со собраните направјет гозба, на која пејет и играет. Това се викат Ој-љуле. И кога некој се (или некого) изводенит, се велит: се (или го) направих Ој-љуле.

**Јеремија.** На св. Јеремија кршат стомни, шутарки и черепи. В Прилеп пејет: Бегај, бегај, гату, со твоите гадиштица! Ето ти го Јеремија, ке ти мотит черевата со железно матоело.

**Скрсти**. Ако је времето сушливо, мало големо земает икони от дома си и от црков и поповите напред, излегват еден час далеку на Маркав камен, и сите единогласно на п'тот пејет, „Скрсти одам, бога мољам, господи помилуј, да заросит ситна роса" тоа ход се викат скрсти.

Зам. Марков камен се нахожат на подножјето од Белица планина до Струшките лозја; и је необработан камен, на кои имат д'лга ст'паљка.

**Жетва.** В Кукуш, кога да зажниат, ако некој поминит по п'т близу до ним, му иставает еден сноп, над кои спростирает шамиа (и клавает хлеб) му пејет; а тој требит да хврлит нешто на шамиата.

## В Е Р О В А Н И Ј А

**Гробници.** По умирањето лошите луѓе, особено старите м'жи и жени, се чинат гробници, и ходат по куќите.

Едни вервет че умрениот ходат на сите места, к'де тои бил, кога живјал.

**Самовили.** Самовилите (самодиви), живеат на планини; љубет многу да играет оро. Тие се чинет посестрими со големите јунаци, и на нуждата им помогват, и ги спасавает от смрт; а в обште за љуѓето сет лоша. Тие љубет да ослепват човекатого.

**Јуди, Стии.** Јуди и стии сет жени со д'лги коси, кои живејет во реките и езерата. Кога видат некого во вода хврљает косите и в ним го сплетвет и го удавает. Едни п'ти излегват на брег и си чешљает косите. Тие живеат во глобоките места, особено во вирови.

**Духови.** Духови сет нешто како ветар. Тие шетает особено на полноќ, кога љуѓето се вардат да излезат (особено ва полноште) от одајата, или от куката к'де спијат; зашто духовите имает лоша сила. Едни п'ти тие викает ноште некој човек, кој мислит че го викат свој пријатељ за да ходат или на дрва, или на нива; и така станвит и без да се усетит ходат по него; а лошиот дух го носит на некоја чк'мба или пропаст, к'де човекот падинат; или на некоја река, к'де се удавјат.

**Ветришта.** Кога некој спиет под дрва и му се фаштат р'ката или ногата, и не можит да ја мрдат, того велеет, че је хватен от надвор; и мислет че под древото имало некој лош дух, или ветриште.

**Вијулици.** Вијулиците сет како духовите злотворна сила, која можит човека да кренит, и вид да му се не видат. Ако некој поминит над местото, к'де се стори виулицата, можит нешто да страдат; и за да уничтожит таја лоша сила, пљуват на това место. Виулиците едни смешват со самовилите.

**Нар'чници.** Кога детето се рожат, таја вечер идат три жени, кои нар'чват колку и како ке живјат роденото, и што ке нар'чат третјата това ке бидит. (вид. п. 17).*) Тие три жени се викает нар'чници.

---

*) Во верованијата к'де се споминуваат песни, не значит че това је исцрпено од песните; но не се привождат како подтврдење на народното верование.

**Грмење.** Кога грмит, вељат, че свети Илија трчат со огнената кола по ламиите, кои јадат житото. И кога трештит, тога св. Илија удрил ламијата. Ако не беше св. Илија да гонит и убиват ламиите не ке имахме никаков берикет (жито или друго). Кога грмит, сите посмрчина (вид. песн. 40) спијат, а духот им ходит на помошт на св. Илија против ламиите. –

Под стрехи не седат за да не им капит косата.

Вечерта пред среда и петак жените не работает; и три дни во недељата (кои мислиме да сет: торник, четврток, и петок) не излегват за на чужина.

Тои ден, што излегвет на чужина, никој от куќните не работат. На тој, што ходит на чужина, давает малу земја, за да го приимит другата земја, к'де ходит, како своја; на едни места давает и вода; а на сите хлеб. Куќните попраштаештем, от местото, што се разделиха, земает дома си трева. Лето децата гледает на полна месечина, различават на неа очи, нос, уста; и мисљат че това је лице от некој стар човек, кој не давно умрел; и вервет че најстариот човек кога да умрит се чинит месечина, и така со ред другите стари.

Кога на пролет росит, или падинат мал дожд, децата трчает по дождот гологлави и пејет: Роси, роси, росица, да ми растит косица, колку една лозница.

# И Г Р И

**Војска.** Неколку време понапред, децата се делеха по махали т.е. горна и долна под еден главник, и се биеха от далеко со камења, а от близу со дрвени сабји, или стапови и м'здраци от трска.

**Гага.** Неколку луѓе се хваштает за појас на танец под еден главник, кои ги бранит; а други надвор от танецот идат околу ним за да грабеет робје. Главникот брго виткат танецот секако, на десно, на лево; и от силата некој ке се отпуштит; него грабеет тие што ходат околу танецот, го држат на ст'рна и пејет: „Кадри бефме, ведри бефме, ви грабнафме човекот; јунаци бефме, ви поробифме војската." - От танецот им се отговорват со пеење и играње: „Крастоо беше, кељо беше, за тва го зедофте; слепо беше, коро беше, држете го; ак' сте јунак от јунака, грабните от јунаци." - И така прод'лжават играта, која се викат гага.

**Крижи минси.** На едно дете затворает очите, а другите се криат, после това ги барат; и кого ке најдит, нему затворает очите.

**Котка.** Неколку деца земает куси стапчина, и едно дрвце оклопчесто, колку јаболко, кое се викат котка. На околу направјет толку мали дупки, колку мина ке играет без еден; а в стреде направјет една поголема за котката. Еден, кои немат дупка, пасит котката т.е. со стапчето ја кљошкат, да ја внесит во средната дупка; а другите држат стапчината опрени во малите дупки и се печаљат да му ја истерает; и кога котката ке се приближит до некого, овој ја кљошкат со стапчето далеко от дупките. Но ако тој, што ја пасит, успеит во това време, кога другиот ја кљошкат, да кладит стапчето во неговата дупка, тога другиот ке пасит котката. Но ако тој што ја пасит успеит да ја внесит во големата дупка, тога сите си пременват дупките; тога тој, што ја пасит, се печалит да хватит дупка; а тој што ке останит без дупка, тој пасит котката. Таја игра се викат котка.

## П Р Е Д А Н И Ј А

**Цар Александ'р.** Цар Александ'р сакаше да ходит да земит безсмртна вода. Но кој одеше никој не се врашташе назад; зашто дури да стигнит некој до неа, требеше да п'туват три дни все во ношна темнина, во која луѓето се заскитвеха, и не можеха да се вратат на бел ден. Цар Александр зеде со себе си кобили и ждребина. Во темнината врза кобила; и в растојање, што можит да се чует гласот, врза ждребе; потамо кобила, после ждребе, и така подалеку дури стигна до безсмртната вода, која стоеше меѓу две планини, кои се отвораха и затвораха. Тој со голема брзина нацрпи едно шише,*) и по гласовите от кобилите и ждребината, кои 'ржеха, нахожвеше п'тот, и така се врати на бел ден. Шишето остави на прозорецот за да се напиет утрината во недеља; и нар'ча на сестра му, да вардит, да не некако истурит безмртната вода. Сестра му**) метештем не догледа, и скрши шишето. Цар Александр кога чу това, страшно се налути; а сестра му избегвеештем лутината негова, се фрли во море и се престори делфин, кои, кога чует Александровото име, се криет в морските глобини.

**Охрид.** Велат че, кога се правеше Охридската крепост, Јустинијан се качи на ридовите, на кои лежит градот, и гледаештем прелепото местоположење, извика ох рид, т.е. ох, каков хубав рид. И од тога остана да се викат градот Охрид (Охрит).

**Охридско езеро.** Велат, че Охридското езеро понапред не било и че дното му беше било широка долина, разсеана од села. Среде долината бил источник, кои се отворал и се затворал, и од кои пиеле вода, и си переле кошули. Една жена, како прала к'м квечерина, заборави да затворит источникот. Водата течела с'та ношт; и кога утрината станаха, видоха долината покриена со вода. Не имаештем надежда да затворат источникот, поспешиха да се спасат на ближните планини. Така се направи сегашното езеро.

Велат че кључевите од езерото сет под планинчето, над кое направен је обителот од св. Наум, кога верват чувач на кључовите, кои ако се отворат, потопват с'то Охридско и Струшко поле.

*) Едни велат че врза шишето на грлото од гол'б, кому опашката се скина от планините; а други велат че опашката от коњот му се скина.

**) Која се викала Роксандра.

Оште вељат, че това езеро имат сообштење со Преспонско го кое верват, че под планината Галичица втеквит в Охридското, и че, кога се запнит това сообштење, Преспонското езеро потопвит ближните места.

Најпосле вељат, че това езеро је глобоко до неизмервење, и че никој не можит да го измерит. Некога една жена, не слушаештем та`кви зборови, нап'лнила чун со сицим, врза на крајот железо, и појде сред езеро, да го измерит. Но тога се кренаха високи бранови кои без малу ке ја потопеха. Таја со горешто каење се помоли на св. Наум, да ја простит, и се обешта да направит манастир на това место, к'де ке излезит. Вистина к'де таја излезе направи манастир Св. Заум, т.е. за ум направен.

**Два браќа.** Близо до св. Заум имат две камења, кои вељат че, беха два брата. Овие за нешто се скараха, се збиха, и обајцата се опраха; и господ ги престори на камења, близу до кои камчината уште сет црвени од крвта им.

**Панѕур.** Това је место на западното ребро од Галичица планина над Охридското езеро. Вељат че тамо болгарските цареви државе панѕурлија војска до четересет хиљади, и од тога остана да се викат Панѕур.

**Свети-Климентова стапаљка.** В Охрид имат камен над кои сет вглобени петички стапаљки од скорни, кои вељат, че беха од св. Климент.

**В'лчеа јама.** Надвор од Охрид в Месокастро имат дупка, во која можит да се ходит под земја. Таја, вељат, се отвори од свети Георгија, кои удри на това место со м'здракот, и од кога стоит н'тре образ. Други вељат че таја беше направена од болгарските цареви за нихните им потреби во воено време. Вељат уште, че таја износвит под земи на св. Петка (манастир).

**Воден.** Воден град, к'де се закопвеха македонските цареви, окрепен од природата, вељат че, во време од некоја војна, беше се презел од непријателите, после д'лго опколисвање, со помошта од козите, кои им показаха скришно п'тче, по кое тие обикновено се качвеха, и по кое непријателите влезоха в крепоста.

**Како Турците презедоха Прилеп.** Кога Турците дојдоха, Прилепчаните се затвориха во крепоста, која носит име Маркови кули. Турците ги обколисаха, и многу време ги биха, без да можат да преземат крепоста. Најпосле обколисаните, немаештем што да јадат, ноште изпразниха крепоста, во која оставиха тап'н, кои сам биеше на ветар. Турците, думаештем че, обколисаните готват војска за да ги удрат, три дни преседоха со оружјето в р'це, чекаештем нападвење; дури стара баба им каза че, крепоста је празна, и че тап'нот сам биет на ветар. Тога Турците влезоха во крепоста.

**Маркови бочви.** Не далеку од Охрид имат планинче Г'бавци, над кои биле Маркови к'шти, во кои Марко си држал вино. Едношка

се вруши бочвата му, и виното истече по планинчето, кое од тога остана црвено. (На това планинче је манастирче от св. Геразма).

**Маркова нога.** Не далеко од Охридскота езеро в Струшките лозја, се находвит камен, кои се викат Маркова нога, која се врезала (вглобила), кога тој од каменот се качвел на коњ.

Зам. Каменот је необработан, а ст'паљката нејасна. Тамо на суша ходеха пред неколку години Стружаните со крстни ход.

**Марков камен.** Дванаесет часа од Кукуш имат камен голем како стена, кога Марко беше го фрлил од Светигорската кукушка тумба.

**Маркова седалиште.** На левиот брег од Вардар, близу до Демиркапи, се извишвит планина, која повторвит гласот, и на која думает че, живјат Марко. П'тниците поминвеештем од тамо викат: „Марко си жив?” - А екот повторвит еднакво.

**Демир-капи (железна врата).** Това место је на правиот брег од Вардар. Тамо поминвит п'тникот низ камнени ѕидови, кои сет рамни, како да беха мерени и нар'чно пресечени в планината. Тои п'т низ каменот, вељат, че го отворил Марко крале со сабјата му.

Кажват че тога каменот беше бил мек, за това можел Марко да го сечит, и ст'паљките му да останвет вглобени в него. А не бил толку мек, што да можит секој да го сечит. Но оште понапред некога каменот беше бил мек, како тесто.

**Марко Крале.** Вељат, че Марко Крале оште је жив, како раскажвал Прилепчанин, кои зборвал с него. Тои бил купец и пливал по море со стока. Од ветришта се принудил да излезит на пуст остров, к'де во великолепни к'шти нашол Марка, кои беше отишол тамо од како излезе туфегот.*) Таков нечекан случај зарадва Марка, кои station причека добро и гости сотатковникот му, и го попрати велеештем „че скоро ке дојдит време да шетат тој пак по земи.”

**Фаљба Маркова.** Вељат че Марко беше толку јунак, што едношка се пофали да подкренит со м'здракот с'та земја. Господ за да му видит јунаштината, пушти ангел, кои со земја нап'лна торба, која стори тешка колку с'та земја, и се застои покрај п'тот, од к'де ке поминеше Марко. Кога Марко се приближа, ангелот му рече „Ејди незнаена делио! подкрени ми торбава.” Марко одвај му ја подкрена на рамена со м'здракот, кои се сви од тежина. Од тога Марко си загина јунаштината, и со хитрост с'де и подмамка наделвеше другите јунаци, како Гина, Груица и др.

*) Вељат че Марко крале је безсмртен; и че се скри од кога се изнајде пушката. Тои не вервеештем че таја имат таква сила, и че едно зрно олово можит да отепат човек, нар'ча на некои да устрелит на спружената му р'ка. Куршумот му предупи р'ката. Тога Марко рече „Не је за живеење на светов, кога и едно дете можит да отепа најдобриот јунак.” И од тога се скрил.

## СОБСТЕНИ НАРОДНИ ИМИНА

**М'шки.** Неделко, Момчула, Раде, Рале, Трпче, Стојан, Цветко, Мито, Неро, Вељан, Босилко, Гроздан, Станко, Кале, Темељко, Недан, Миле (Миљо), Трајан, Богоја, Секула, Крстан, Солун, Кипре, Славе, Тренче, Огнен, Угрин, Доре, Драгое (Драгњо), Драган, Миљо, Ењо, Стоил, Стојко, Радул, Средко, Ваљо, Величко, Горан, Марин, Тиљо, Рајчин, Ралин, Златан (Златјо), Волкан, Наум, Климе, Працо, Запран, Стрезо, Бошко, Садо, К'нчо (Кунчо), Копчо, Крајо (Мирчо), Цоко Цако, Груло, Вишно, Джурко, Божил, Прван, Пако, Лало, Лако, Цонко, Пано (Пан), Дано, Жиљаско, Понко, Вељо (Велко, Велико), Деан, Моско, Гр'дјо, Бењо, Гаџо, Момчил, Гањо, Љубен, Искро, Цеко, Стојмен, Душко, Којо, Салчо, Сабо, Обренко, Ѓуро, Курт, Тончо, Толе, Банче, Милен, Дејко, Мешко, Мено, Рашо (Рашко), Дико, Спас, Блаже, Пенчо, Марин, В'лко (Ваљо), Делчо, Неделко (Недјо), Најдин, Нешо, Љуљчо (Луло), Нешко, Нано, Пројчо (Пројо), Врбан, Нено, Бончо, Нетко, Дојчо (Доко), Боро, Смиљ, Коман, Куман (Кузман), Главчо, Цеко, Геро, Рад (Радул), Нојо, Черњо, Драгул (Драган), Бранко (Брајко), Тољо, Видин, Видул, Мањо, Семко, Десо, Влајко, Дочо (Дончо), Добри, В'љо, Грујо, Њагул, Доле, Дељо, Бaљо, Добре, Ризо, Станиш, Лило, Дејко, Стојмен, Гадјо, Рогљо, Петелко, Златан, Камче, Лигдо, Катил, Целе, Дуче, Сасо, Смилко, Пипиле, Шуте, Чубне, Чудо, Рилко, Доко, Љубомир, Којчо, Гоне (Гонче), Митен, Дуко, Корун, Тено, Нако, Божин (Божил), Керо, Барбарос, Пројчо, Велигден, Сиљан, Тано, Мангл, Нихтен, Ѕано, Трне (Тримче), Питилче, Дешо, Здраве, Витан, Матли, Безе, Грден, Кордо, Буне, Бејко, Туле, Шулко, Ѓого, Ѓоно, Ничо, Геле, Саздо, Дано, Косе, Краљ, Дочо, Љаско, Китан, Којко, Тадеш, Дардан, Србин, Гаџо.

**Женски.** Рада, Биљана, Арса, Трпена, Стојна, Цвета, Мита, Румена, Меглена, Неша, Велика, Стамена, Каља, Бисера, Темјана, Кира. Неда, Војдана, Бојана, Милка (Милкана), Доља, Доста, Крста, Злата, Трена, Маља, Ракида, Слава, Лоза, Волка, Бошка, Најда, Њага, Цона, Кера, Лала, Врба, Цана, Дона, Божана, Нона, Рада, Пена, Гроздана (Грозда), Богдана, Рајка, Бојка, Груда, Лула, Митра, Гена, Гана, Мана, Недеља, Маслина, Веља, Салка, Боја, Пана, Понда, Дејко, Младина, Надежда, Деспа, Петкана, Пројка, Вуна, Нена, Динка, Којна (Којко), Ерина, Лака, Буда, Јова, Сосамка, Чубра, Пејка, Ружа, Митана, Благуна

Пеца, Лада, Крајна, Тиха, Султана, Латина, Благатка, Коца, Живка, Дољa, Чона, Танка, Бена, Бела, Грозда, Енка, Доја, Маса, Проја, Виша, Пауна, Божана (Божа), Нуна (Нунта), Алтано, Чона, Зимба, Орда, В'лкана, Бина, Ѕвезда, Мренка, Гуна, Зура, Чубрика, Гутка, Мана, Цоца (Цуца), Висла, Вида, Руса, Јаглика, Гана, Дака, Дуња, Стреда, Дуда, Дремуша, Перуница, Дардана, Бела, Краља, Горготина, Дена, Кана, Сипана, Гуга, Кита, Дока, Грумка, Гилина, Дина, Гела, Веља (Велика), Ѓурѓа, Љулеа, Гида, Кана, Меруда, Гуга, Разделина, Додана, Шапердана, Дардана, Љубика, Маса, Мена, Божана, Гркина, Депа.

**Презимина.** Гагов, Хрељков, Мр'нков, Мушмуло, Забунеков, Мeслеков, Тумбеков, Батулов, Азман, Тумангела, Туманпенгела, Драџов, Фингар, Керек, Лодов, Радомиров, Ревов, Киблешко, Шотор, Скордек, Чингов, Почек, Штутанов, В'тав, Мантек, Стефлек, Џејков, Ерчов, Лаперда, Бедрек, Таталија, Џуџов, Чушлек, Цаклин, Дуплек, Козлек, Хл'тов, Каблешков, Шеранков, Џогалан, Тушан, Тилевци, Шатевци, Салабам, Г'шовци, Тортовци.

**П О С Л О В И Ц И**

Друг' јадит нездрелото, другему оскомината. –
Тумба тумба за три дни, оф леле за се дни. –
Как ке солиш, так' ке сркаш. –
Как ке дробиш, так' ке јадиш. –
Страдна мајка за кељаего сина. –
Кои праит палица за својата главица. –
Таква глаа, таков брич. –
Зло трн, зло копачка. –
Рани куче, да те лаит. –
Тричав ти мелиш воденица. –
На два татка без капа. –
Ако не течит, капит. –
И кокошката пијет вода и на угоре се пулит. –
На чело Ристоса, в пазуа ѓаолот. –
Ако пасат тревата, корењата стојат. –
Остаи еден, бувни други. –
Овој век, како снек. –
Кому мајка, кому м'штеа. –
Смирни калугери среда петок мрсат. –
Волкот не чуват пастарма. –
Имаш пара, имаш фара. –
Роди ме со касмет, та фрли ме на буниште. –
Слеп слепца водит. –
Брат брата не ранит, тешко кој го немат. –
Господи брани от голи Дебрани. –
Сладко благо крв излегвит. –
От трн трандафил, от трандафил трн. –
Крушата пот круша падинат. –
Помина зимата, чуму ти је гуната. –
Кој се фалит не палит. –
Што је попово да је готово. –
Со една ластоица не идет лето. –
От чуш коњ на пол п'т те сметинает. –
Секоја круша и шишка. –
Се посмеја 'рбол на штрбол. –

Ја опули се, ја ти и опулвет. –
Бели пари за црни дни. –
Како срце болило, така очи плакале. –
Фрли глиста, најде јагуља. –
И ја можам и коњ можит, кога господ не поможви. –
Гавран гаврану очи не копат. –
И петелот му носит јајца. –
Не те имам за црни очи. –
Два камења љути не мељат брашно. –
Кога дојде умот си појде кумот. –
От маста хаир немат, не от изварокот. –
Два питача н' една врата. –
Што је ракот, што му је сокот. –
Ни лук јал, ни лук мирисал. –
Близната јарш је поблага от чеинца. –
Не учи старец да макат јајца. -

# Г А Т А Н К И

1. Иво се водит со девет лози, и напрет одит, и назат одит, сам бог се чудит, како се возит (рак). –
2. Осушен, досушен, три девет кожушен (кромит). –
3. Кусо мече дрен тресит (чешаљка). –
4. Ж'лти правци в тиња лежат (расол). –
5. Копам дупка до колена (скорни). –
6. Кусо прасе по рит пасит (брич). –
7. Д'лга Неда сенка немат (река). –
8. Виено, плетено на судни м'ки клаено (верушка). –
9. Љута кучка в кланик лежат (киселина). –
10. Д'лг Тодор без коски (чад). –
11. Бесна кучка в гори лаит (секира). –
12. Уш магаре во кошара, ушите не му влегвет (сврдел). –
13. Пет сестрички се бркает, и не может да се стигнет (игли от чораби). –
14. Црвен прч в пештера лежат (јазик). –
15. Полна црква диреѕи (уста). –
16. Си имам дупка, посегнаф в дупка, извадоф црна Еѓупка (соаљка). –
17. Малоо грненце, сладко варилце (лешник). –
18. Четворица браќа в една кошуља не может да се видет (јатки от орех). –
19. Си имаф една сестрица; кој помини, баци ја, јас поминвам си ја бацвам (стомна). –
20. Си имаф една магарче, кој помини вјавни го, јас поминаф си го вјавнаф (праг). –
21. Си имаф едно магаренце, сето сенце ми г' изеде, и ништо не истаи (вила). –
22. Ни ткаено, ни предено, ни шиено, по куќи растурено (п'јачина). –
23. Кинисала куса Календина, да ми одит на гасти; ја престретил препечен Куља „К'де одиш куса Календина?” – „Јас ке идам у тебе на гости (искра во оџак). –
24. Ке одам, кеф патим; ке стретам кеф Марче, ке земам кеф камче, ке удрам кеф Мара по глава, ке ме сторит ке барч (змиа).

25. А Дардан татка, а Дардана мајка, шеберести деца (елемиа, вртељка). –
26. Најсладко, најблаго на таљур не се клаат (сон). –
27. Чуре море препливало, ни Чуре с' удавило, ни море се зам'тило (п'јак). –
28. Живо, живо живиле, на грмада седеше, живо месо тегнеше (руљче, цицајче).–
29. Полн тагар јајца над ѓарамиди (ѕвезди). –
30. Петер пеит, Мара се разлеи (клепало). –
31. Една стомна со седум дупки, тури вода не течит (глава). –
32. Кралев зет на кол висит, а зло ти мислит (пушка). –
33. Еден старец со три влакна под него (стол). –
34. Рикна вол в темен дол, чуја лисиците, опрчиа опашките (т'пан). –
35. Бел пес на ѓарамиди (снег). –
36. Стред море оган горит (фитиљ в к'ндило). –
37. Коњска плоча в море не се давит (лист). –
38. Старци со бели бради не может да се стигнет (бранои). –
39. Полн кош деланки (трудна жена). –
40. Четири брача трчает, и не может да се стигнет (колца от колата). –
41. Имам сестрица со дванаесет ѕуници спиет (бочва). –
42. Ѕид ѕидосаноу вар варосано, ни ѕирка ни проѕирка (јајце). –
43. Црн калугер плешти печит (ланик, кланик). –
44. Еѓуптин се топореше, Еѓупка се чекореше (вршник и пирустиа). –
45. Отзгора небо, отздола небо, во стреде ливада (зелник или под саач черепна).–
46. Диви кози по рид пасат (вошки). –
47. Куса, кусо Кундане, наредено петлици (грозје). –
48. Кова от земја, бунар от платно, јаже от дрво (чубук). –
49. Мало помалечко цара наружует (игла). –
50. Елбет бег цареф зет, на кол висит, зло ти мислит (пушка). –
51. Мало малечко ползат, и куќата на себе носит (п'лджав). –
52. Клекна кмет, истај мед, го видоа дваица, го ватиа петина (кокошка и јајце). –
53. Викна Вида от висока рида, ја чу Трна со четири зрна (крава со босици). –
54. Мајка се сиромашит, детето се богатит (фурка и вретено). –
55. Бела квачка дење терат пилина, црна квачка ноќе и збират (ден и ношт). –
56. Една црква со еден подпор (печурка). –
57. Ни се водит, ни се терат, трага праит (сврдел). –
58. Старец со брадата в земи закопана (прас). –
59. Чоек сиот закопан, с'де глаата му се гледат (брут, клинец). –
60. Дари кучка низ лески (соаљка). –

61. На стар му се влечкает черевата (к'нтар). -
62. Илиа копилешко по поле шеташе, без број коња носеше (еш). –
63. Пет браќа праат магаза (игли от чораби). –
64. Си је голап под земја (плуг). -
65. Среде море дирег се крепит (бунар). -
66. В една племна много атои, еден јарец не можат да го згазет (уста и јазик). -
67. Бел сокол под земи летат (емиш от плугот). –
68. Јаже до јаже на крајот јунец (тиква). -
69. Ене го, ене го, го немат (искра). -
70. Две сестри в една дупка (врата). -
71. Два орла се биеа, бели пени пуштаа (воденица). –
72. Имах една невеста в коше седеше, по куки шеташе, пак на место си идеше (метла). -
73. Седум дупки в една грутка (глава). -
74. Таткото уште не роден, син му ошол в Стамбол (чад). -
75. Десет попои сите носат шапки на глава (прстите со нохтите). -
76. Една нива грутлива си изникна трева, на тревата дваесет браќа (клас). -
77. Едно нешто летат, високо летат, кога ке паднит како на памбук (преперуга). -
78. Царот си имаше една бочва, полоина бело вино, полоина ж'лто (јајце). -
79. Плочи на плочи се качвет дур на небеси (чад). -
80. Ноке излегвит, дење се кријет (заврница, лост, сурме). -
81. Една кобила се тресит сред море (платното от сито). -
82. Едно јагне две планиње блеит (дете во кроена, в лељајка). –
83. Бела ливада со црни цвеќа (книга писана). –
84. Вујкото ја задеат, вуњата викат (кључ). -
85. Едно нешто ноке летат, негде гаде засветвит (светуљка, вештица). -
86. По еден п'т еден стап, оди, оди преврти се (риба). –
87. Без една работа ни човек, ни господ живјат (место). –
88. Сви угоре, сви удолу, сви глаата псоиса (искра). –
89. Малоо црно цара от коња подигат (болфа). –
90. Мокро теле в јасли леже (јазик). -
91. Сив голап околу тумба врте (брич). -
92. Малечко Турче, голема чалма (свешталник). -
93. Две сестрици през плет се целиват, и не можат да се видат (очи).
94. Една сестрица се мокра стое (стомна). -
95. Честа гора, во гората диви свини, крај гората до две змии, крај змиите два бунара (коси, вошки, вежи, очи). –
96. Кусо мече дрен тресе (чешел). -

97. Кусо мече на чекорче клече (грозд на пенушка). -
98. Жолто куче под плет леже (пепун, каун). -
99. Буба леже, буба не, самар носи коин не, рогови има, вол не (полджав, роглец). -
100. Една сестрица низ плет се провира, черевата је влечат (игла).
101. Шило бодило, низ гора ходило, траг не оставило (пчела). –
102. Полна конушница бели коња, на стред' има црвен коњ, на белата коња ритка (јазик и з'би). -
103. Дрипава Ѓупка пред цар излегве (комад, зелник). -
104. От горе д'ска (штица), от долу д'ска, вн'тре седе црни софта (желка). -